

БИБЛИОТЕКА НА СОБРАНИЕТО НА СР МАКЕДОНИЈА

# ЗАКОН ЗА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

ГОДИНА XIII СКОПЈЕ, ДЕКЕМВРИ 1976 КНИГА 7

# ЗАКОН
# ЗА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

СКОПЈЕ, ДЕКЕМВРИ 1976

ДЕЛ ПРВИ

# ОСНОВНИ ОДРЕДБИ

Член 1

Работниците во остварувањето на својата владеачка положба во здружениот труд и во општеството, слободно, непосредно и рамноправно, во односите на самоуправна демократска поврзаност, заемна зависност, одговорност и солидарност и во односите на рамноправност на народите и народностите, управуваат со својот и со вкупниот општествен труд во основната и во другите организации на здружениот труд, во другите самоуправни организации и заедници и во општеството во целост.

Со социјалистичките самоуправни општествено-економски односи во здружениот труд се обезбедува работниците, врз основа на правото на работа со општествени средства и еднаквите права, обврски и одговорности во поглед на средствата за производство и другите средства на општествената репродукција во општествена сопственост, да управуваат во свој, заеднички и општ општествен интерес со својот труд, со условите и резултатие од својот труд.

Во уредувањето на општите услови на трудот и во усогласувањето, насочувањето и општественото планирање во здружениот труд, учествуваат работниците и преку своите делегации и делегати во собранијата на општествено-политичките заедници, во рамките на нивните права и должности утврдени со уставот и законот, односно со статутот.



Член 2

Основата на социјалистичкиот самоуправен здружен труд ја сочинуваат:

— власта на работничката класа и на сите работни луѓе;

— општествената сопственост над средствата за производство, која исклучува каков и да е систем на потчинување на човекот и експлоатација на туѓиот труд и која, со укинувањето на отуѓеноста на работничката класа и на работните луѓе од средствата за производство и од другите услови на трудот и од резултатите од трудот, го обезбедува самоуправувањето на работните луѓе во производството и распределбата на производите на трудот и насочувањето на развојот на општеството врз самоуправни основи и му овозможува секому подеднакви услови, да се вклучи во здружениот труд и врз основа на својот труд да стекнува доход за задоволување на личните и заедничките потреби;

— правото на работа со општествени средства што го стекнува секој работник во здружениот труд и што е основа на остварувањето на неговите права, обврски и одговорности во здружениот труд;

— самоуправната положба на работниците која обезбедува работникот, остварувајќи го правото на работа со општествени средства, рамноправно со другите работници во здружениот труд, во односите на меѓусебна поврзаност, зависност, одговорност и солидарност, да управува со трудот и со работењето на организацијата на здружениот труд во која работи и на организациите во кои ги здружува трудот и средствата; слободно да презема обврски со самоуправни спогодби и со договори за основите на плановите и со други самоуправни спогодби и општествени договори; да го остварува својот личен, заедничкиот и општествениот материјален и морален интерес и правото да ги користи резултатите од својот тековен и минат труд и придобивките на општиот материјален и општествен напредок; да ги заштитува и унапредува социјалистичките самоуправни односи; да ги усовршува своите работни и дру-

ги способности и да се развива како целосна творечка личност;

— општествениот карактер на трудот кој произлегува од меѓусебната зависност, поврзаност и одговорност на работниците во здружениот труд во рамките на општествената поделба на трудот и општествената репродукција во целост засновани врз достигнатиот степен на продуктивноста и општиот напредок на материјалната основа на трудот, што го прави неопходно здружувањето на трудот и општествените средства на трудот и другите средства на општествената репродукција во интерес на работниците и општеството во целост;

— демократското, самоуправно одлучување за трудот и општествената репродукција, што овозможува работниците со лично изјаснување во основната организација на здружениот труд и преку свои делегати во работничкиот совет и делегации и делегати во другите органи на управувањето слободно и рамноправно да одлучуваат за сите прашања на управувањето со трудот и општествената репродукција;

— заснованоста на собранијата на општествено-политичките заедници врз системот на самоуправната демократска организираност на здружениот труд, која обезбедува работниците и другите работни луѓе преку делегациите и делегатите да одлучуваат за прашањата што се однесуваат на заедничките интереси и потреби на здружениот труд и на работните луѓе и да донесуваат закони, други прописи и општи акти и планови, во рамките на правата и должностите на општествено-политичките заедници утврдени со уставот, односно со статутот.

Член 3

Противзаконити се секое потчинување на човекот и експлоатација на туѓиот труд, секоја форма на управување со производството и со другите општествени дејности и секоја форма на распределба кои ги изопачуваат социјалистичките самоуправни општествени односи во вид на присвојување на општествените средства и резултатите од трудот со воспоставување монопол врз

државносопственичка, групносопственичка или приватносопственичка основа, врз основа на економска или политичка моќ или во вид на бирократско самоволие, технократска узурпација или самоволно одлучување, како и секоја привилегија заснована врз монополот на управување со средствата за производство и присвојувањето на резултатите од трудот.

## Член 4

Во социјалистичките самоуправни општествено-економски односи работниците го здружуваат својот труд и средства во општествена сопственост, со кои управуваат, во различни облици на здружување и меѓусебна соработка, заради:

— развивање и унапредување на социјалистичките самоуправни општествено-економски односи;

— проширување и унапредување на материјалната основа на здружениот труд, подобрување на својата материјална и општествена положба и задоволување на личните, заедничките и општите општествени потреби и интереси;

— зголемување на својот доход и на вкупниот доход на општеството врз основа на зголемувањето на производноста на својот и вкупниот општествен труд;

— општествено и економски целесообразно управување и стопанисување со тековниот и минатиот труд;

— самоуправно меѓусебно усогласување и планирање на работата и развојот на стопанските и другите општествени дејности;

— самоуправно утврдување на условите на трудот, и стекнувањето и распределбата на доходот.

## Член 5

Поврзувањето на целокупниот општествен труд со средства во општествена сопственост во системот на самоуправниот здружен труд работниците го остваруваат:

— со здружување на трудот во основните организации на здружениот труд и со здружување на трудот и средствата на општествената репродукција во работните организации, во сложените организации на здружениот труд, деловните заедници и другите облици на здружување и деловна соработка засновани врз заедничките интереси на работниците;

— со здружување на трудот и средствата и со соработка на организациите на здружениот труд што се занимаваат со производство и други дејности со организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги;

— со здружување на паричните средства на општествената репродукција и со заедничко користење на тие средства, заради задоволување на заедничките интереси во производството и репродукцијата, проширување на материјалната основа на трудот или остварување на други заеднички интереси во стекнувањето на доходот;

— со слободна размена на трудот што ја остваруваат непосредно во организациите на здружениот труд, или во рамките, односно преку самоуправните интересни заедници и во месните заедници, како и со поврзување, врз таа основа, на дејностите на материјалното производство и општествените дејности;

— со општествено планирање, самоуправно спогодување и општествено договарање;

— со развивање на самоуправните односи во трудот, стекнувањето и распределбата на доходот и со управување и стопанисување со тековниот и минатиот труд;

— со одлучување во организациите на здружениот труд, во другите самоуправни организации и заедници и во општествено-политичките заедници за прашањата што се однесуваат на условите на нивниот труд и живот и на нивните други лични, заеднички и општествени потреби и интереси, на управувањето со општеството во целост и на вршењето на државната власт.

Во системот на самоуправниот здружен труд се поврзуваат и земјоделците и работните луѓе што самостојно вршат дејност со личен труд со средства на тру-

дот во сопственост на граѓани, со здружување на својот труд и средства на трудот во задруги или други облици на здружување и со соработка, непосредно или преку задруги, со организациите на здружениот труд врз основа на заедничките интереси и врз начелата на доброволност и рамноправност.

Член 6

Работници во здружениот труд, во смисла на овој закон, се лицата што работат со општествени средства во организацијата на здружениот труд, во работната заедница или во друг облик на здружување на трудот и средствата.

Член 7

Работните луѓе кои со личен труд самостојно во вид на занимање вршат уметничка или друга културна, адвокатска или друга професионална дејност имаат врз основа на својот труд, во начело, иста општествено-економска положба и во основа исти права и обврски како и работниците во организациите на здружениот труд.

Член 8

Земјоделците и другите работни луѓе кои, вршејќи дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани, својот труд и средства ги здружуваат во задруги или други облици на здружување или се поврзуваат непосредно или преку задругите во производството или прометот со организација на здружениот труд и со неа потрајно соработуваат, имаат, врз основа на својот труд, општествено-економска положба и права, обврски и одговорности како и работниците во организациите на здружениот труд, зависно од степенот на здруженоста на трудот и средствата и од својот придонес кон остварувањето и зголемувањето на доходот.

Земјоделците и другите работни луѓе кои самостојно со личен труд вршат дејност со средства на трудот

во сопственост на граѓани имаат, врз основа на својот труд, во начело, иста општествено-економска положба и во основа исти права и обврски како и работниците во здружениот труд со општествени средства.

Член 9

Работниците чијшто труд како дополнителен го користат работните луѓе кои самостојно вршат дејност со личен труд со средства во сопственост на граѓани, или работниците чијшто труд како дополнителен го користат други лица, имаат право на средства за задоволување на личните, заедничките и општите општествени потреби и други права со кои се обезбедува нивната материјална и социјална сигурност, како и соодветни обврски, во согласност со законот и со колективниот договор што го склучува синдикатот и соодветната стопанска комора, односно здружението во кое се претставени тие лица.

Член 10

Средствата во општествена сопственост се заедничка материјална основа на одржувањето и развојот на социјалистичкото општество и на социјалистичките самоуправни односи, и со нив управуваат работниците во основната организација на здружениот труд и во сите облици на здружување на трудот и средствата, работниците во работната заедница, односно другите работни луѓе во самоуправната интересна заедница или во друга самоуправна организација и заедница и во општествено-политичката заедница.

Средствата за производство и другите средства на здружениот труд, производите на здружениот труд, средствата за задоволување на заедничките и општите општествени потреби, природните богатства и добрата во општа употреба се општествена сопственост.

Општествените средства, како предмети, материјални права и парични средства во општествена сопственост, се материјална основа на трудот на работниците во основните и други организаци на здружениот труд и

во работните заедници, или на остварувањето на функциите на самоуправните интересни заедници и други самоуправни организации и заедници и на општествено-политичките заедници.

Член 11

Работниците во основните и други организации на здружениот труд и во работните заедници, односно работниците и другите работни луѓе во самоуправните интересни заедници и другите самоуправни организации и заедници и во општествено-политичките заедници ги имаат во поглед на користењето, управувањето и располагањето со општествените средства правата, обврските и одговорностите утврдени со уставот и законот, во согласност со нивната природа и намена.

Член 12

Никој не може да стекне право на сопственост над општествените средства кои се услов на трудот во основните и во другите организации на здружениот труд и во работните заедници или материјална основа на остварувањето на функциите на самоуправните интересни заедници или на други самоуправни организации и заедници и на општествено-политичките заедници.

Актите и дејствијата што ѝ се спротивни на одредбата на став 1 од овој член се без правно дејство.

Член 13

Секој работник кој работи во здружениот труд со средства во општествена сопственост го стекнува правото на работа со општествени средства како свое неотуѓиво право да работи со тие средства заради задоволување на своите лични и општествени потреби и, како слободен и рамноправен со другите работници во здружениот труд, да управува со својот труд и со условите и резултатите од својот труд.

Основната организација на здружениот труд е основен облик на здружениот труд во кој работниците,

непосредно и рамноправно, вршејќи стопанска или друга општествена дејност и работејќи со средства во општествена сопственост, ги остваруваат своите општетствено-економски и други самоуправни права и одлучуваат за други прашања на својата општествено-економска положба.

Остварувајќи го правото на работа со општествени средства, работниците во основната орагнизација на здружениот труд, заедно и рамноправно:

— со својот труд учествуваат во процесот на трудот и производството и ги извршуваат своите работни обврски;

— управуваат со трудот и со работењето на организацијата на здружениот труд;

— управуваат со работите и со средствата во целокупноста на односите на општествената репродукција;

— одлучуваат за здружувањето на својот труд и средства во работни организации и во други облици на здружување и поврзување на трудот и средствата;

— одлучуваат за целокупниот доход што го стекнуваат со заеднички труд во основната организација на здружениот труд и во различните облици на здружување на трудот и средствата, во согласност со придонесот кон остварувањето на доходот и со обврските и одговорностите спрема другите работници во здружениот труд и општествената заедница во целост;

— го распоредуваат чистиот доход за лична, заедничка и општа потрошувачка, за проширување на материјалната основа на трудот и за резерви, во согласност со основите и мерилата договорени врз самоуправна основа;

— одлучуваат за распределбата на средствата за своја лична и заедничка потрошувачка, во согласност со основите и мерилата за утврдување на придонесот што со својот тековен и минат труд го даваат за остварувањето на доходот а што врз самоуправна основа ги утврдуваат со работниците на другите организации на здружениот труд;

— стекнуваат личен доход според резултатите од својот труд и личниот придонес што го дале со својот

тековен и минат труд за зголемувањето на доходот на основната организација на здружениот труд;

— ги уредуваат меѓусебните односи во трудот.

Остварувајќи го правото на работа со општествени средства работниците во здружениот труд имаат право, обврски и одговорност во свој заеднички и општ општествен интерес, општествено и економски целесообразно да ги користат општествените средства и тие средства постојано да ги обновуваат, зголемуваат и унапредуваат.

Член 14

Работниците во делот на работната организација кој претставува работна целина, во кој резултатот од нивниот заеднички труд може самостојно да се изрази како вредност во работната организација или на пазарот и во кој можат да ги остваруваат своите општествено-економски и други самоуправни права, имаат право и должност таквиот дел на работната организација да го организираат како основна организација на здружениот труд (во натамошниот текст: основна организација).

Основна организација не може да постои самостојно надвор од составот на работната организација.

Основната организација е основа на здружувањето на трудот и средствата во работни организации и во сложени организации на здружениот труд, во деловни заедници и други облици на здружување на трудот и деловна соработка и во самоуправни интересни заедници, како и основа на општественото планирање.

Основната организација е и основна самоуправна заедница на работниците во здружениот труд во која работниците формираат делегации заради непосредно остварување на своите права, обврски и одговорности и заради организирано учество во вршењето на функциите на собранијата на општествено-политичките заедници.

Доходот во здружениот труд, без оглед во кој облик на здружување на трудот и средствата се остварува, се стекнува само како доход на основната орга-

низација и задолжително се искажува како нејзин доход.

Органите на општествено-политичките заедници и органите на организациите на здружениот труд во сите облици на здружување на трудот и средствата се должни при донесувањето на прописи, одлуки и самоуправни општи акти, односно при преземањето на мерки и дејствија, да се придржуваат кон начелото дека работниците во основните организации одлучуваат за целокупниот доход остварен со заеднички труд во основната организација и во сите други облици на здружување на трудот и средствата.

Работниците во работната организација во која не постојат услови одделни нејзини делови да се организираат како основни организации, ги остваруваат во работната организација сите права и обврски што ги имаат работниците во основната организација.

Член 15

Работниците кои во организацијата на здружениот труд вршат административно-стручни, помошни и ним слични работи од заеднички интерес за повеќе организации во нејзиниот состав, работниците кои вршат такви работи во земјоделска или друга задруга во деловна заедница, банка и заедница на осигурување и работниците кои вршат работи за самоуправната интересна заедница, стопанската комора или друга самоуправна организација и заедница односно нивно здружение, општествено-политичка организација или друга општествена организација, здружение на граѓаните или орган на општествено-политичката заедница — формираат една или повеќе работни заедници.

Работниците во работните заедници го остваруваат правото на работа со општествени средства, во согласност со природата на работите што ги вршат и со законот.

Член 16

Заради остварување на своите заеднички интереси во трудот и стекнувањето на доход во одделни меѓусебно зависни делови на здружениот труд и во целокуп-

носта на односите на општествената репродукција, својот труд и средствата на општествената репродукција во основните организации работниците слободно ги здружуваат во работни организации и други облици на здружување на трудот и средствата.

Работната организација е самостојна самоуправна организација на работниците поврзани со заеднички интереси во трудот и организирани во основните организации во нејзиниот состав или непосредно поврзани со единствениот процес на трудот, во која работниците заеднички го планираат развојот и, во согласност со тоа, ги здружуваат трудот и средствата, ги утврдуваат меѓусебните односи во заедничкото работење, во стекнувањето на доходот и остварувањето на другите заеднички утврдени цели и задачи во трудот, производството и прометот, ги утврдуваат заедничките основи и мерила за распоредување на доходот и за распределба на средствата за лични доходи, одлучуваат за другите заеднички интереси, организираат заеднички служби и, врз начелата на заемност и солидарност, обезбедуваат своја економска стабилност и социјална сигурност.

Сложената организација на здружениот труд е самостојна самоуправна организација на работниците во која се здружени работните организации. Работните организации можат да се здружуваат во различни облици на сложени организации на здружениот труд зависно од меѓусебната поврзаност во трудот, производството и прометот и од трајноста на деловните односи во процесот на репродукцијата, во кои работниците заеднички го планираат развојот, ги утврдуваат меѓусебните односи во зедничкото работење и стекнувањето и распределбата на доходот, ги унапредуваат условите на трудот и развојот на самоуправувањето во основните организации и работните организации, го организираат вршењето на кредитните и банкарските работи, ја развиваат научно-истражувачката работа, образованието на кадрите, здравствената заштита и други заеднички дејности и вршат други работи од заеднички интерес.

Организациите на здружениот труд можат да се здружуваат во деловни заедници заради остварување

на определени заеднички интереси во трудот и работењето.

Организациите на здружениот труд, самоуправните интереси заедници и други општествени правни лица можат со самоуправна спогодба да основаат банка или друга финансиска организација, како своја самоуправна заедница за вршење на кредитни и други банкарски работи и во неа, заедно со граѓаните и со други лица, да здружуваат средства заради остварување на заедничките интереси во обезбедувањето на парични средства за вршење, проширување и унапредување на дејностите на организациите на здружениот труд и на други самоуправни организации и заедници и заради остварување на други заеднички интереси. Работниците на организациите и заедниците што ги здружиле средствата и работниците на организациите и заедниците што ги користат тие средства одлучуваат за намената и користењето на здружените средства и за работењето на банката односно другата финансиска организација.

Организациите на здружениот труд, самоуправните интересни заедници, општествено-политичките заедници и други општествени правни лица можат со самоуправна спогодба да основаат заедница на осигурување на имоти и лица од истородни, односно сродни видови ризици, односно штети, или од повеќе различни видови ризици, односно штети, и во неа, заедно со граѓаните и со други лица, врз начелата на заемност и солидарност, да ги здружуваат средствата заради осигурување на имоти и лица и заради отстранување или намалување на неповолното дејство на причините што можат да ги предизвикаат тие штети.

Работниците во организациите на здружениот труд и во други облици на здружување на трудот и средствата можат да се поврзуваат во пошироки облици на соработка, во кои со самоуправни спогодби ги утврдуваат меѓусебните односи во поглед на работењето, усогласувањето на производството и вршењето на други дејности според потребите на пазарот и самоуправно договорената општествена поделба на трудот, совладувањето на стихијното дејствување на пазарот, вклучува-

њето во меѓународната поделба на трудот и утврдувањето на другите услови на трудот и работењето; ги воспоставуваат и ги уредуваат односите помеѓу организациите на здружениот труд што се занимаваат со производство и организациите на здружениот труд што се занимаваат со општествени дејности од интерес за производството; можат да организираат кредитно и банкарско работење и да остваруваат други заеднички интереси. Врз таа основа работниците во организациите на здружениот труд и во други облици на здружување на трудот и средствата заеднички ги утврдуваат основите на плановите.

Заради обезбедување услови за усогласено и заедничко дејствување во создавањето на нова вредност во материјалното производство, во зголемувањето на производноста на општествениот труд и во развојот на општеството во целост, односно заради организирано задоволување на определени лични и заеднички потреби и интереси во областа на општествените дејности и на определени дејности на материјалното производство, работниците во организациите на здружениот труд и другите работни луѓе, непосредно или преку своите самоуправни организации или заедници, се здружуваат слободно односно врз основа на законот во самоуправни интересни заедници со работниците во организациите на здружениот труд што ги вршат тие дејности.

Работниците и другите работни луѓе се здружуваат и во самоуправни интересни заедници во кои ја обезбедуваат својата социјална сигурност и во кои здружуваат средства заради остварување на целите на тие заедници.

Работниците можат своите основни организации и работни организации да ги поврзуваат и во други облици на здружување заради остварување на определени заеднички интереси утврдени со самоуправната спогодба, во согласност со законот.

Член 17

Организациите на здружениот труд што вршат стопанска дејност, нивните деловни заедници, банкарските

организации, заедниците на осигурување на имоти и лица се здружуваат во стопански комори или други општи здруженија заради заедничко унапредување на трудот и работењето, усогласување на посебните, заедничките и општите општествени интереси, давање иницијатива за донесување закони и утврдување на економската политика, за склучување на самоуправни спогодби и општествени договори, давање помош при утврдувањето на развојната политика, подготвувањето на плановите и самоуправното уредување на општествено-економските односи, како и решавање на други прашања од заеднички интерес.

Земјоделските задруги, организациите на кооперанти и другите облици на здружување на земјоделците, односно нивните сојузи се здружуваат во стопански комори, во согласност со законот.

Заради остварување на целите од став 1 на овој член и организациите на здружениот труд што вршат општествени дејности можат да се здружуваат во здруженија за одделни дејности односно области на трудот и во други општи здруженија.

## Член 18

Целокупната нова вредност што работниците во здружениот труд ќе ја создадат со својот вкупен труд е општествена сопственост, а се остварува во условите на социјалистичките самоуправни општествено-економски односи во парична форма во целост како доход на основните организации, врз основа на дејствувањето на законитостите на пазарот и врз самоуправна основа на општествено утврдените услови за стекнување на доходот.

Врз основа на правото на работа со општествени средства, а остварувајќи ја општествената функција во општествената репродукција, работниците го стекнуваат доходот на основната организација зависно од остварената производност на својот и вкупниот општествен труд од резултатите на управувањето и стопанисувањето со средствата за производство во општествена сопственост и од успехот во приспособувањето на произ-

водствената или друга дејност кон потребите на пазарот или кон самоуправно договорените услови на трудот, како и зависно од природните услови.

Работниците во основната организација во односите на меѓусебна поврзаност и зависност и во односите на самоуправно здружување со работниците во други организации на здружениот труд врз начелата на солидарност и заемна одговорност, располагаат со доходот на основната организација во согласност со нивните права, обврски и одговорности утврдени со уставот и со овој закон и без нивна согласност никој не може да го користи ниту да располага со доходот што ќе го остварат тие, ако за тоа не е овластен со закон, односно со одлука на собранието на општествено-политичката заедница, во рамките на неговите права и должности утврдени со уставот.

Доходот на основната организација е израз и материјална основа на остварувањето на социјалистичките општествено-економски односи и на поединечните, заедничките и општите општествени интереси, врз која се засноваат самоуправните права и општествената одговорност на работниците да обезбедуваат единство на управувањето со својот труд и со условите, средствата и резултатите од трудот во целокупноста на односите на општествената репродукција, да обезбедуваат своја власт и контрола над паричните и другите материјални текови на општествената репродукција и развој на социјалистичките самоуправни производствени односи и да обезбедуваат остварување на своите општествени, работни, социјални, образовни, културни и други животни и творечки интереси.

Со распоредувањето на целокупниот доход во основната организација работниците обезбедуваат материјални и други услови на трудот и развојот на сите делови од здружениот труд и услови за вршење на општествените функции, што придонесуваат за постојано зголемување на производноста на нивниот и вкупниот општествен труд и за зголемување на доходот, односно што придонесуваат за развојот на општеството.

Во остварениот доход на основните организации во областа на материјалното производство се изразуваат и резултатите од трудот на работниците во областа на образованието, науката, културата, здравството, социјалната заштита и други општествени дејности и врз основа на тие резултати од трудот работниците во тие дејности, од вкупно остварениот доход, со слободна размена на трудот, според придонесот што со својот труд го даваат за создавањето на нова вредност во матери јалното производство, за зголемување на производноста на вкупниот општествен труд и на развојот на општеството во целост, како и во согласност со самоуправно договорените потреби на развојот на тие дејности, стекнуваат доход и врз таа основа остваруваат еднаква оп штествено-економска положба како и работниците во организациите на здружениот труд од материјалното производство.

Со слободна размена на трудот работниците во областа на образованието, науката, културата, здравството, социјалната заштита и други општествени дејности стекнуваат доход и од личните доходи на работниците односно од доходот или другите приходи на работните луѓе, врз основа на трудот со кој ги задоволуваат нивните лични и заеднички потреби и интереси во тие дејности.

Член 19

Во остварувањето на правото на работа со општествени средства, работниците во здружениот труд се одговорни едни на други и на социјалистичкото самоуправно општество во целост, за општествено и економски целесообразното користење на тие средства, во свој, заеднички и општ општествен интерес, и должни се, како материјална основа на својот и вкупниот општествен труд, постојано да ги обновуваат, зголемуваат и унапредуваат, своите работни обврски да ги извршуваат совесно и да обезбедуваат постојан пораст на производноста на својот и вкупниот општествен труд.

Работниците во основната организација поднесуваат материјални и други последици ако основната орга-

низација западне во тешкотии поради општествено и економски целесообразното управување со средствата, неприспособувањето на работењето кон потребите на пазарот односно кон самоуправно договорената општествена поделба на трудот, лошата работа и работење или несовесното однесување кое има за последица ниска производност на трудот и поради тоа не стекнуваат доволен доход за вршењето на нивната општествена функција во општествената репродукција.

Член 20

На единствениот југословенски пазар организациите на здружениот труд се слободни во вршењето на стопанските и други дејности и се рамноправни во стекнувањето на доходот и располагањето со резултатите од трудот, во условите на дејствувањето на законитостите на пазарот, општественото насочување на стопанскиот и општествениот развој и усогласувањето на односите на пазарот.

Меѓусебните односи на организациите на здружениот труд и на другите учесници на единствениот југословенски пазар се воспоставуваат врз начелата на единствени самоуправни општествено-економски односи, слободно движење и здружување на трудот и средствата, слободна размена на стоки, услуги, научни, технички и технолошки достигања и стручни искуства и слободно организирање и здружување на организациите на здружениот труд.

Меѓусебните односи во трудот и работењето на организациите на здружениот труд работниците ги уредуваат во согласност со единствените основи на системот на самоуправното општествено планирање, единствените основи на системот на цените, единствениот монетарен, девизен и царински систем, заедничката монетарна, девизна и царинска политика, единствените основи на кредитниот систем и заедничките основи на кредитната политика, единствениот систем и со заедничката политика на економските односи со странство.

## Член 21

Организациите на здружениот труд и другите учесници на пазарот постапуваат во согласност со законот и со добрите деловни обичаи и начелата на моралот на социјалистичкото самоуправно општество и во согласност со општествено-економските односи во здружениот труд, и за своите постапки на пазарот се одговорни едни на други и на општествената заедница како целина.

Забрането е здружување и поврзување на организациите на здружениот труд и секоја друга дејност и дејствие на организациите на здружениот труд и на државните органи што се насочени кон спречување на слободното движење и здружување на трудот и средствата и слободната размена на стоки и услуги, или кон создавање на монополска положба на единствениот југословенски пазар, со која се стекнуваат материјални и други предимства кои не се засноваат врз трудот, се создаваат нерамноправни односи во работењето или се нарушуваат другите економски и самоуправни односи утврдени со уставот.

Организациите на здружениот труд и другите учесници на пазарот постапуваат во согласност со усвоената екномоска политика и се должни да не ја нарушуваат стабилноста на пазарот и да не им нанесуваат штета на другите учесници на пазарот, на потрошувачите или на општествената заедница како целина.

Организациите на здружениот труд што работат на странскиот пазар се должни да постапуваат во согласност со усвоената економска политика, под условите на меѓусебната соработка и организираното настапување на странскиот пазар утврдени со сојузен закон.

## Член 22

Работниците во основните организации од определени дејности во кои дејствувањето на законитостите на пазарот не е единствен основ за усогласување на трудот, потребите и вреднувањето на резултатите од

трудот, остваруваат доход врз начелата на слободната размена на трудот.

Условите за стекнување доход во слободната размена на трудот се утврдуваат со самоуправни спогодби.

Во остварувањето на слободната размена на трудот, резултатите од трудот на работниците во дејностите од став 1 на овој член се вреднуваат според нивниот придонес кон создавање на нова вредност во материјалното производство, зголемувањето на производноста на општествениот труд и развојот на општеството во целост, односно кон задоволувањето на заедничките потреби и интереси во областа на тие дејности во рамките на материјалните можности на основните организации во материјалното производство, врз основа на плановите и заеднички утврдените мерила.

Работниците во основната организација можат да остваруваат доход со слободна размена на трудот со работниците на друга основна организација чии потреби ги задоволуваат непосредно во рамките на организациите на здружениот труд или во рамките, односно преку самоуправните интересни заедници.

Работниците во работната заедница која врши административно-стручни, помошни и на нив слични работи или други работи од заеднички интерес во организацијата на здружениот труд, во земјоделската или друга задруга, во деловната заедница, во банката или заедницата на осигурување на имоти и лица, стекнуваат доход со слободна размена на трудот со работниците во тие организации и заедници, банки и здруженија, односно со задругарите во задругата — за кои ги вршат тие работи, во согласност со самоуправната спогодба и со закон.

Работниците во работната заедница која врши работи за самоуправните интересни заедници и за други самоуправни организации и заедници и нивни здруженија, за општествено-политичките организации и други општествени организации или здруженија на граѓаните, стекнуваат доход со слободна размена на трудот, во согласност со нивните статути и самоуправни спогодби, односно договори, согласно со законот.

Начинот на стекнување на доходот на работниците во работните аседници на органите на општествено-политичките заедници се уредува со закон, а ако тоа го дозволува природата на дејностите на органите — и со самоуправна спогодба, односно со договор склучен помеѓу работната заедница и тие органи, во согласност со законот.

Член 23

Граѓаните како потрошувачи на стоки и корисници на услуги имаат право самоуправно да се организираат во месни и општествено-политички заедници или на друг начин заради влијание врз развојот на производството и на услужните дејности со кои се задоволуваат нивните потреби, спречување на монополот односно на злоупотребата на монополската положба и заштита на други свои интереси.

Организациите на здружениот труд што произведуваат, односно што продаваат стоки или вршат услуги за непосредна потрошувачка на граѓаните, должни се да создаваат услови и да го поттикнуваат организирањето на потрошувачите на стоки односно корисниците на услуги заради истражување и утврдување на нив ните потреби и интереси и планирање и усогласување на односите на производството и потрошувачката врз потрајна основа.

Органите на управување во организацијата на здружениот труд во областа на производството односно прометот на стоки и услуги за непосредна потрошувачка се должни, во согласност со законот, на барање од организацијата на потрошувачите, да пристапат кон склучување на самоуправни спогодби со кои се утврдуваат нивните меѓусебни односи, права и обврски во поглед на редовното и квалитетното снабдување со определени производи, уредното вршење на услугите, утврдувањето на цените на производите и услугите и учеството на потрошувачите во остварениот приход, водејќи сметка за развојот на тие дејности, за потребите на потрошувачите, за обезбедувањето на потребните резерви и за други прашања од заеднички интерес.

Член 24

Работниците во основните и во други организации на здружениот труд, во самоуправните интересни заедници и во други самоуправни организации и заедници имаат право и должност да го планираат општествениот и материјалниот развој на своите организации и заедници. Со планирањето работниците ги усогласуваат односите во општествената репродукција, а особено односите во стекнувањето на доходот, располагањето со доходот и користењето на средствата и ги утврдуваат условите за остварување на развојот на материјалната основа на трудот и за задоволување на своите лични, заеднички и општи општествени потреби.

Правото и должноста за планирање работниците ги остваруваат со самостојно донесување на планови во основната организација и со склучување на самоуправни спогодби за основите на плановите на самоуправните организации и заедници со кои ги утврдуваат основните интереси и цели во општествената репродукција и ги уредуваат меѓусебните права, обврски и одговорности, со донесување на заеднички планови во работната организација и во други самоуправни организации и заедници во согласност со преземените обврски, како и со преземање на мерки за остварување на тие планови.

Правото и должноста за планирање работниците ги остваруваат и со учество во склучувањето на договорите за основите на плановите на општествено-политичките заедници.

Работниците се должни при донесувањето на плановите на организациите на здружениот труд да се придржуваат кон прифатените обврски од склучените самоуправни спогодби и од договорите за основите на плановите и да преземаат соодветни мерки за нивно спроведување. Ако организациите на здружениот труд во донесувањето на планот или во спроведувањето на мерките за негово остварување не се придржуваат кон прифатените обврски од самоуправните спогодби и од договорите за основите на плановите и со тоа суштествено го загрозат остварувањето на утврдените заеднички инте

реси и цели, стабилноста на стопанството или рамноправноста на работниците во трудот и во стекнувањето на доходот, собранието на општествено-политичката заедница е должно спрема таквите организации на здружениот труд да ги преземе мерките пропишани со закон.

### Член 25

Народите и народностите во републиките, односно во автономните покраини, организирани во здружениот труд и во општествено-политичките заедници, слободно управуваат со својот труд, со резултатите од трудот и со природните богатства во согласност со своите права и должности утврдени со уставот, тргнувајќи од тоа дека рамноправноста на народите и народностите, односно на републиките и автономните покраини, нивната меѓусебна соработка, сестраната заемна помош и солидарноста во обезбедувањето на заедничките интереси и во совладувањето на тешкотиите се услов за нивниот слободен и сестран развиток.

Работниците во здружениот труд и другите работни луѓе во републиката, односно во автономната покраина, ја утврдуваат политиката на општествениот развој, го насочуваат и усогласуваат со општествено планирање материјалниот и општествениот развој, ги утврдуваат општествените обврски заради остварување на плановите, ги уредуваат општествено-економските односи во согласност со единствениот систем на социјалистичките самоуправни општествено-економски односи и, со еднакви одговорности учествуваат во одлучувањето за заедничките интереси во федерацијата и за начинот на нивното остварување.

### Член 26

Работниците го остваруваат самоуправувањето во организациите на здружениот труд и во другите самоуправни организации и заедници врз начелата на рамноправност, заемна одговорност и солидарност, на начинот утврден со самоуправните општи акти и со законот, и тоа:

— со одлучување на собирите на работниците, со референдум и со други форми на лично изјаснување;

— со одлучување преку делегатите во работничките совети на организациите на здружениот труд и делегациите и делегатите во органите на управување во самоуправните интересни заедници и во другите самоуправни организации и заедници и во собранијата на општествено-политичките заедници;

— со контрола на извршувањето на одлуките што работниците односно нивните органи ги донесуваат во остварувањето на своето право на управување со трудот и работењето на организацијата на здружениот труд и на друга самоуправна организација и заедница и со контрола на работата на органите и службите на организациите, заедниците и другите облици на здружениот труд, на самоуправните интересни и месни заедници и на органите на општествено-политичките заедници.

Органите на основната организација и на другите самоуправни организации и заедници се должни, во согласност со насоките што ги даваат работниците, да го обезбедат известувањето на работниците за работењето на основната организација, односно на друга самоуправна организација и заедница, за нејзината материјална и финансиска состојба. за стекнувањето и распределбата на доходот, користењето на средствата и за други прашања од интерес за одлучувањето и вршењето на контролата.

Органите на општествено-политичката заедница се должни работниците во основните организации и во други самоуправни организации и заедници да ги известуваат за прашањата што се од значење за остварувањето на самоуправните права, обврски и одговорности, како и за други прашања од значење за работата и одлучувањето во тие организации и заедници и во општествено-политичките заедници.

Органите на основната организација на другите самоуправни организации и заедници и органите на општествено-политичките заедници се должни да обезбедат известувањето на работниците да биде редовно, навремено, вистинито, потполно и разбирливо.

## Член 27

Работниците и другите работни луѓе во организациите на здружениот труд и во други самоуправни организации и заедници самоуправно ги усогласуваат и уредуваат општествено-економските и други самоуправни односи со самоуправни спогодби, статути и други самоуправни општи акти.

Со самоуправната спогодба работниците и другите работни луѓе и нивните самоуправни организации и заедници ги усогласуваат и уредуваат своите општествено-економски и други самоуправни односи и интереси во општествената репродукција и врз таа основа го здружуваат трудот и средствата и ги утврдуваат своите меѓусебни права, обврски и одговорности во односите на здружувањето на трудот и средствата.

Со општествен договор органите на општествено политичките заедници, организациите на здружениот труд и другите самоуправни организации и заедници го обезбедуваат и усогласуваат самоуправното уредување на општествено-економските и други односи од поширок заеднички интерес за учесниците на договорот или од општ општествен интерес.

## Член 28

За својата работа и одлучување во остварувањето на своите самоуправни општествени функции работниците се одговорни пред другите работници во здружениот труд и пред општествената заедница, особено во поглед на остварувањето на утврдените заеднички цели и задачи на организациите на здружениот труд, заштитата на општествената сопственост и развивањето на самоуправувањето и на социјалистичкото самоуправно општествено уредување утврдено со уставот.

Ако работникот со неизвршување на своите обврски што ги презел со самоуправна спогодба или со друг самоуправен општ акт го оневозможи или повреди остварувањето на правата на другите работници или на утврдените заеднички интереси во основната органи-

зација, овластениот орган е должен да поведе постапка за заштита на тие права и интереси и, во рамките на своите права и должности, да ги преземе мерките пропишани со законот или врз основа на законот.

Член 29

Стопанските и други дејности во здружениот труд со средства во општествена сопственост се вршат во организациите на здружениот труд и во други облици на здружување на трудот и средствата. Тие дејности можат, под условите определени со закон, да се вршат и во општествено-политичките и во други со закон определени општествени организации и здруженија на граѓаните, ако е тоа од интерес за остварувањето на општествените функции и на задачите на тие организации.

Стопанските и другите дејности од значење за народната одбрана можат да се вршат и во рамките на Југословенската народна армија, во согласност со сојузен закон.

Стопански и други дејности можат да се вршат и со самостоен личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани, под условите што се пропишани со закон, ако вршењето на тие дејности не е забрането со закон.

Условите за вршење на професионалните дејности со личен труд самостојно во вид на занимање, ако вршењето на тие дејности е од посебен општествен интерес, се уредуваат со закон.

Член 30

Организациите на здружениот труд за кои со закон или врз закон заснована одлука на собранието на општествено-политичката заедница е утврдено дека вршат дејности или работи од посебен општествен интерес, должни се тие дејности, односно работи да ги вршат под условите и на начинот со кои се обезбедува остварување на посебниот општествен интерес.

Член 31

Земјоделците можат својот труд, земјиште, средства на трудот односно други средства во сопственост на земјоделците да ги здружат во земјоделски задруги и други облици на здружување на земјоделците, или да ги здружат со трудот на работниците и со општествените средства во организациите на здружениот труд во односите на потрајна меѓусебна поврзаност или потрајна деловна соработка — заради унапредување на земјоделското производство, организирано вклучување во стоковната размена, создавање услови за обезбедување и унапредување на здравственото, пензиското и инвалидското осигурување . и на другите облици на социјална сигурност и на нивните други интереси, како и заради заедничко остварување на самоуправната положба во социјалистичките општествено-економски односи. Земјоделецот и членот на неговото домаќинство што се занимаваат со земјоделство имаат врз основа на својот труд, во начело, иста положба и, во основа, исти права и обврски како и работниците во здружениот труд со општествени средства.

Земјоделците слободно одлучуваат за здружувањето во земјоделски задруги и во други облици на здружување на земјоделците.

Земјоделецот го задржува правото на сопственост над земјиштето, односно над средствата на трудот што ги здружува во земјоделската задруга, ако со самоуправната спогодба за здружување односно со посебен договор не е определено поинаку.

Средствата во општествена сопственост што се здружени во земјоделска задруга и што земјоделската задруга ќе ги стекне по друг основ, остануваат во општествена сопственост.

Член 32

Работните луѓе кои самостојно вршат дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани слободно одлучуваат за здружувањето на својот

труд и на своите средства на трудот во занаетчиска или друга задруга или во друг облик на здружување. Во таквите односи тие работни луѓе имаат, во начело, иста положба и, во основа, исти права и обврски како работниците во здружениот труд со општествени средства.

Кога работниот човек кој самостојно врши дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани својот труд и своите средства на трудот, врз начелата на доброволност и рамноправност, согласно со законот, при заеднички ризик или без него, непосредно или преку својата задруга или друг облик на здружување, ќе ги здружи со работниците во организациите на здружениот труд во различни облици на деловна соработка, со тие работници склучува договор, односно самоуправна спогодба за соработка, со која ги уредува прашањата за рамноправно управување со заедничките работи и заедничко одлучување за заеднички остварениот доход и за учествување во неговата распределба, сразмерно на својот придонес во остварувањето на тој доход.

Член 33

Работниот човек кој самостојно врши дејност со личен труд со средства во сопственост на граѓани може, врз самоуправна основа, во рамките на договорната организација на здружениот труд да ги здружува својот труд и средства на трудот со трудот на други работници и со општествените средства, задржувајќи го правото на сопственост над средствата што ги здружил во таа организација, и има право како работоводител да го води работењето на таа организација и, заедно со работниците, да одлучува за нејзината работа и развој.

На работниците во договорната организација на здружениот труд, вклучувајќи го и работоводителот, им припаѓаат од чистиот доход, врз основа на нивниот труд, средства за задоволување на личните и заедничките потреби како и на работниците во другите организации на здружениот труд, а на работоводителот и дел од доходот по основ на средствата што ги здружил. Доходот остварен во договорната организација на здру-

жениот труд, освен делот што се издвојува за работоводителот по основ на средствата што ги здружил, е општествена сопственост. Средствата во општествена сопственост што се здружени во договорната организација на здружениот труд и што по друг основ ќе ги стекне таа организација остануваат во општествена сопственост.

Работниците во договорната организација на здружениот труд, врз основа на својот труд, и работоводителот врз основа на својот труд и правото на сопственост над средствата што ги здружил во таа организација, рамноправно одлучуваат за користењето и управувањето со здружените средства над кои работоводителот има право на сопственост, во согласност со договорот за основање на договорната организација на здружениот труд.

Член 34

Работниот човек кој самостојно врши дејност со личен труд со средствата на трудот во сопственост на граѓани може, во дејностите определени со закон, а во согласност со нивната природа и општествените потреби, по исклучок и во ограничен обем определен со законот, да користи дополнителен труд на други лица кои ги вработува како работници.

Член 35

Органите на општествено-политичката заедница ги имаат спрема организациите на здружениот труд односно спрема другите самоуправни организации и заедници правата и обврските утврдени со уставот и законот.

Ако во организацијата на здружениот труд, односно во друга самоуправна организација или заедница, суштествено се нарушат самоуправните односи или потешко се оштетат општествените интереси, или ако организацијата односно заедницата не ги извршува обврските, утврдени со закон, собранието на општествено-политичката заедница, во рамките на своите права и должности, под условите и во постапката пропишани со закон, може да го распушти работничкиот совет односно

друг соодветен орган на управување во организацијата на здружениот труд, или да преземе други мерки утврдени со законот.

Ако со распоредувањето на доходот односно со распределбата на средствата за лични доходи се нарушуваат односите што му одговараат на начелото на распределбата според трудот или се нарушува текот на општествената репродукција, можат да се преземат мерки со кои се обезбедува рамноправноста на работниците во применувањето на начелото на распределбата според трудот, односно со кои се спречуваат или отстрануваат нарушувањата во општествената репродукција, во согласност со законот.

Член 36

Во остварувањето на своите права и обврски утврдени со уставот, синдикатот дава иницијатива за преземање мерки и ги презема мерките со кои се обебедува работниците да ги остваруваат своите општествено-економски и други самоуправни права и да одлучуваат за други прашања од својата општествено-економска положба.

Синдикатот има право да дава иницијатива и да дава предлог за склучување на самоуправна спогодба, како и да поведе постапка за повторно разгледување на склучените самоуправни спогодби ако смета дека со нив се повредуваат самоуправните права на работниците и општествено-економските односи утврдени со уставот.

Синдикатот учествува во постапката за склучување на самоуправната спогодба со која се уредуваат меѓусебните односи на работниците во трудот или се утврдуваат основите и мерилата за распоредување на доходот и распределба на средствата за лични доходи, и ја потпишува таа спогодба.

Ако во организацијата на здружениот труд се одлучува за прашања што се однесуваат на самоуправните права на работниците, на материјалната положба и на интересите на работниците и на организацијата на здру-

жениот труд и ако во процесот на одлучувањето треба да се усогласат интересите и ставовите на еден дел работници со интересите на мнозинството работници во здружениот труд, органите во организациите на здружениот труд се должни да му овозможат на синдикатот да учествува во разгледувањето на тие прашања, да го разгледаат секое негово барање, да заземат став за барањето и ако се одбие неговото барање, да го известат за причините за одбивањето.

Ако во организацијата на здружениот труд настане спор помеѓу работниците на одделни делови на организацијата, односно работниците и органите на организацијата или работниците на организацијата и органите на општествено-политичката заедница кој не можел да се реши по редовен пат, синдикатот има право, на барање од работниците или по своја иницијатива, да поведе постапка за решавање на настанатиот спор.

Член 37

Основните организации, другите организации на здружениот труд, деловните заедници, работните заедници, банките, заедниците на осигурување на имоти и лица и другите финансиски органиазции, земјоделските и други задруги, коморите и другите општи здруженија, самоуправните интересни заедници и другите самоуправни организации и заедници се општествени правни лица со права, обврски и одговорности кои ги имаат врз основа на уставот, законот и самоуправната спогодба за здружување, односно врз основа на актот за основање.

Член 38

Организациите на здружениот труд и другите општествени правни лица одговараат за своите обврски со општествените средства со кои располагаат.

За обврските на организациите на здружениот труд одговараат и другите организации со која се здружени под условите и на начинот утврдени со самоуправната спогодба за здружување во работна организација или во друга организација на здружениот труд во која се здружени, во согласност со законот.

Условите и постапката на извршувањето заради намирување на обврските на организациите на здружениот труд и на другите општествени правни лица, како и општествените средства што се изземаат од извршувањето, се определуваат со закон.

Ако организацијата на здружениот труд не е во состојба да ги извршува своите обврски, надлежниот орган на општествено-политичката заедница е должен, во согласност со своите права и должности утврдени со уставот, на таа организација да ѝ даде економска и друга помош и да преземе мерки за нејзина санација, како и други економски и управни мерки со кои се создаваат услови за отстранување на тешкотиите поради кои не е во можност да ги извршува своите обврски.

## Член 39

Врз организациите на здружениот труд и врз другите облици на здружувањето на трудот и средствата, како и врз нивните делови (продавници, дуќани, експозитури, складови, агенции и др.) се применуваат законите и другите прописи што важат во местото на нивното работење.

Начинот на решавање на судирите на законите и другите прописи со кои се уредуваат односите во работењето на организациите на здружениот труд и судирите на надлежностите помеѓу органите на различни општествено-политички заедници се уредуваат со закон.

## Член 40

Несогласностите од општествено-економските и други самоуправни односи во организациите на здружениот труд и во другите облици на здружување на трудот и средствата и споровите што настануваат од тие односи се решаваат со усогласување, посредување, преку арбитража, односно избрани судови, судови на здружениот труд и други самоуправни судови.

## Член 41

Општествената заштита на самоуправните права на работниците и на општествената сопственост ја остваруваат собранијата на општествено-политичките заедници и пред нив одговорните органи, судовите на здружениот труд и другите судови, уставните судови, јавниот обвинител, општествениот правобранител на самоуправувањето и Службата на општественото книговодство, во рамките на правата и должностите утврдени со уставот и законот.

Општествениот правобранител на самоуправувањето, како самостоен орган на општествената заедница, презема мерки и правни средства и врши други права и должности утврдени со законот заради остварување на општествена заштита на самоуправните права на работните луѓе и општествената сопственост, а државните органи и органите на самоуправните организации и заедници се должни, на барање од општествениот правобранител на самоуправувањето, да му ги даваат податоците и известувањата од интерес за вршењето на неговата функција.

## Член 42

Работниците во организациите на здружениот труд и во други самоуправни организации и заедници имаат право и должност, во рамките на својата редовна дејност, да ги организираат, остваруваат и унапредуваат општонародната одбрана и општествената самозаштита.

Во организирањето, остварувањето и унапредувањето на општонародната одбрана и општествената самозаштита работниците и другите работни луѓе во основните и други организации на здружениот труд и во други самоуправни организации и заедници утврдуваат програми на мерките и активностите и за таа цел обезбедуваат материјални средства и донесуваат соодветни самоуправни акти и преземаат други потребни мерки.

### Член 43

Работниците во организациите на здружениот труд и нејзините органи се должни да го организираат вршењето на дејноста на организацијата на начин со кој се осигурува безбедност при работата, како и да ги спроведуваат потребните мерки за заштита при работата и за заштита на работната средина.

### Член 44

Организациите на здружениот труд се должни во извршувањето на својата дејност да ги чуваат вредностите и да ги обезбедуваат потребните услови за заштита и унапредување на човековата средина и да ги спречуваат причините и отстрануваат штетните последици што ги загрозуваат природните и со трудот создадените вредности на човековата средина.

ДЕЛ ВТОРИ

# ОПШТЕСТВЕНО-ЕКОНОМСКИ ОДНОСИ НА РАБОТНИЦИТЕ ВО ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

## Глава I

## ОДНОСИ ВО СТЕКНУВАЊЕТО НА ДОХОДОТ

### Оддел 1

### ОПШТЕСТВЕНО-ЕКОНОМСКА СОДРЖИНА НА ДОХОДОТ

Член 45

Доходот е дел од вкупниот производ на општеството што работниците во основната организација го стекнуваат во паричен вид како општествено признание на резултатите од својот и вкупниот општествен труд, во условите на социјалистичко стоковно производство, а со кои работниците во основната организација управуваат врз основа на своето право на работа со општествени средства.

Работниците во основната организација стекнуваат доход зависно од производноста на тековниот труд и од успешноста на управувањето и стопанисувањето со општествени средства, како со свој и општествен минат труд во основната организација и во другите облици на здружување на трудот и средствата, како и од постојаното приспособување на производството и врше-

њето на друга дејност кон условите на пазарот, потребите на општеството и кон односите што работниците самоуправно ги уредуваат и за кои одлучуваат во рамките на општествено-политичките заедници.

Доходот што го стекнуваат работниците во основната организација:

1) е материјална основа на правото на работниците да одлучуваат за условите и резултатите од својот труд, е основен мотив на трудот и е мерило на успешноста на производството и на вршењето друга дејност на основната организација и на одговорноста на работниците за успешната работа и успешното располагање со општествените средства со кои управуваат;

2) е основа и извор на средства, во рамките на новосоздадената вредност во материјалното производство, за задоволување на заедничките и општите општествени потреби со кои се обезбедуваат заеднички и општи услови на трудот и развојот на општеството, како и на средства за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците, за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите;

3) е основа и содржина на општественото планирање во основната организација и во другите организации на здружениот труд, во другите самоуправни организации и заедници и во општествено-политичките заедници, како и на остварувањето на заедничките интереси и на развојот на самоуправните општествено-економски односи во здружениот труд.

Доходот на основната организација во материјалното производство, како новосоздадена вредност, е основа и извор на слободната размена на трудот со работниците во основните организации во општествените дејности кои, врз таа основа, стекнуваат доход според придонесот што со својот труд го даваат во создавањето на нова вредност во материјалното производство, во зголемувањето на производноста на вкупниот општествен труд и развојот на општеството во целост, односно во задоволувањето на личните и заедничките

потреби и интереси на работниците и на другите работни луѓе.

### Член 46

Во условите на социјалистичкото стоковно производство, работниците во основната организација обезбедуваат постојано зголемување на доходот:

1) со развивање на својата работна способност и знаење, со унапредување на организацијата на трудот, со примена на научните, техничките и технолошките достигања, со целесообразно и рационално користење на природните услови на трудот, со развивање на иницијативи во работата, со поцелосно користење на времето на работа, со совесно исполнување на работните обврски и, врз таа основа, со зголемување на производноста на трудот;

2) со економски и општествено рационално користење на средствата на општествената репродукција, а особено со поцелосна употреба на производствените и другите работни капацитети и со заштеди во материјал, суровини и енергија, со поефикасно користење и стопанисување со средствата во основната организација и со здружување на трудот и средствата со работниците во други основни организации;

3) со приспособување кон барањата на домашниот и странскиот пазар во поглед на обемот, видот и квалитетот на производите и услугите, односно со приспособување кон самоуправно договорената општествена поделба на трудот и, врз таа основа, со меѓусебно усогласување на плановите.

Работниците се должни работењето на основната организација на пазарот, односно во самоуправно договорената општествена поделба на трудот, согласно со својата одговорност спрема другите работници во здружениот труд, да го усогласуваат со заедничките интереси и цели утврдени со самоуправните спогодби и договори за основите на плановите и со економската политика утврдена со плановите на општествено-политичките заедници.

Член 47

Располагајќи со доходот работниците во основната организација во свој, заеднички и општ општествен интерес обезбедуваат услови за постојано зголемување на доходот.

Остварувајќи ја оваа општествена функција, работниците во основната организација се должни со самоуправните општи акти во основната организација, односно со самоуправната спогодба за здружување во работна организација и со други самоуправни спогодби да обезбедат такви основи и мерила за распоредување на доходот и на чистиот доход и за распределба на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка кои:

1) ќе го поттикнуваат, со доследна примена на начелото на распределбата според резултатите од трудот, секој работник во основната организација и сите нив заедно кон постигање на што поголема производност на трудот;

2) ќе го поттикнуваат, со соодветно учество на личниот доход во резултатите на здружувањето на трудот и средствата со работниците во други основни организации, секој работник во основната организација и сите нив заедно кон што поцелесообразно користење и постојано унапредување и зголемување на средствата на општествената репродукција;

3) ќе го поттикнуваат, со соодветна зависност на личниот доход од вкупните резултати од трудот и од работењето на основната организација, секој работник во основната организација и сите нив заедно кон што поуспешно приспособување на дејноста на основната организација кон барањата на пазарот, односно кон интересите и потребите на работните луѓе и општеството во целост;

4) ќе поттикнуваат, со соодветна внатрешна организација на трудот и со односите во распоредувањето и распределбата во основната организација, на секоја работа, односно работна задача и во секој дел од процесот на трудот во основната организација да

се развива творештвото и работната иницијатива на работниците и да се мери нивниот придонес кон успехот на заедничкиот труд и кон стекнувањето на доходот.

Член 48

Доходот на основната организација се стекнува во рамките на вкупниот приход што основната организација ќе го оствари со своето работење откако од вкупниот приход ќе се надомести вредноста на материјалните средства потрошени во целост во процесот на репродукцијата (материјални трошоци) и ќе се обезбеди репродукција на постојаните средства за производство и на другите средства на трудот (трошоци на амортизацијата).

Член 49

Работниците во основната организација во општествените дејности стекнуваат доход на основната организација од вкупниот приход што основната организација ќе го оствари со слободна размена на трудот од доходот на другите основни организации и од личните доходи на работниците односно од доходот и другите приходи на работните луѓе.

Доходот од став 1 на овој член се утврдува откако од вкупниот приход ќе се надоместат материјалните трошоци и трошоците на амортизацијата.

Основите и мерилата за утврдување на материјалните трошоци и на трошоците на амортизацијата што се надоместуваат од вкупниот приход на основната организација од став 1 на овој член можат работниците во таа основна организација да ги уредат со самоуправна спогодба што ќе ја склучат, непосредно или во рамките на самоуправната интересна заедница со работниците во другите основни организации, односно со другите работни луѓе со кои остваруваат слободна размена на трудот.

Член 50

Работниците во работната заедница остваруваат вкупен приход, односно непосредно стекнуваат доход

на работната заедница со слободна размена на трудот од доходот на основните организации за кои вршат работи од заеднички интерес или од приходите и другите општествени средства со кои располагаат самоуправните организации и заедници и органите на општествено-политичките заедници за кои ги вршат и тие работи.

Со самоуправната спогодба или со закон се утврдува кога работниците во работната заедница непосредно стекнуваат доход на работната заедница со слободна размена на трудот.

Член 51

Доходот на основната организација работниците го распоредуваат:

1) за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците, за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите во основната организација;

2) за обезбедување на заеднички и општи услови на трудот и на развојот на општеството.

Делот од доходот на основната организација распореден за потребите од точка 1 став 1 на овој член претставува чист доход на основната организација.

Член 52

Со чистиот доход на основната организација работниците слободно располагаат во односите на одговорност на едни спрема други и спрема општеството во целост и во другите односи утврдени со овој закон.

Во располагањето со чистиот доход на основната организација работниците создаваат услови за унапредување на производството и за подигање на производноста на својот и на вкупниот општествен труд и за зголемување на доходот на основната организација и, врз таа основа, во свој заеднички и општ општествен интерес, обезбедуваат задоволување во сè поголем обем на своите лични, заеднички и општи општестве-

ни потреби и зголемување и унапредување на материјалната основа на својот и вкупниот општествен труд и ја остваруваат својата водечка улога во општествената репродукција.

Член 53

Одлучувајќи за заедничките и општите услови на трудот и на развојот на општеството, работниците во основната организација, во согласност со начелата на заемност и солидарност и со можностите на основната организација и потребите на нејзиниот развој, создаваат трајни и стабилни услови за унапредување на трудот и производството и на личниот и општествениот стандард во согласност со порастот на вкупниот општествен доход и со потребите на општиот општествен напредок.

Од доходот на основната организација, како заеднички и општи услови на трудот и на развојот на општеството, се обезбедуваат:

1) средства за задоволување на заедничките потреби во областа на образованието, науката, културата, здравството, социјалната заштита и другите општествени дејности, што се остваруваат со слободна размена на трудот и за задоволување на заедничките потреби во областа на социјалната сигурност;

2) средства за задоволување на општите општествени потреби во рамките на општествено-политичките заедници;

3) средства за други потреби определени врз основа на закон.

За заедничките и општите услови на трудот и на развојот на општеството што се обезбедуваат од доходот на основната организација одлучуваат работниците во основната организација заедно и рамноправно со другите работници во здружениот труд во согласност со обврските што ги презеле со самоуправните спогодби за основите на плановите и со други самоуправни спогодби и општествени договори, како и преку своите де-

легации и делегати со донесување на закони, односно одлуки во собранијата на општествено-политичките заедници.

### Член 54

Средствата од доходот на основната организација за задоволување на заедничките потреби во областа на образованието, науката, културата, здравството, социјалната заштита и другите општествени дејности што се остваруваат со слободна размена на трудот и за задоволување на заедничките потреби во областа на социјалната сигурност се обезбедуваат, и тоа:

— за задоволување на заедничките потреби на општеството врз начелата на заемност и солидарност во областа на овие дејности, што се утврдени со закон како дејности од посебен општествен интерес, односно во областа на социјалната сигурност, средства се обезбедуваат во рамките на самоуправните интересни заедници во согласност со остварениот пораст на производноста на трудот на основните организации што ги обезбедуваат средствата и според обемот на задоволувањето на тие потреби, утврдени со самоуправните спогодби односно со договорите за основите на плановите;

— за задоволување на заедничките или поединечните потреби на организациите на здружениот труд, со кои се придонесува кон зголемување на производноста на трудот и друго унапредување на производството и работењето и, врз таа основа, кон зголемување на доходот, средства се обезбедуваат во согласност со тој придонес во односите помеѓу заинтересираните организации непосредно или во рамките на самоуправните интересни заедници.

Средствата за задоволување на општите општествени потреби, што се обезбедуваат во општествено-политичките заедници со даноци и други давачки, се определуваат во височината што ја утврдуваат собранијата на општествено-политичките заедници во согласност со општествените планови.

Член 55

Личниот доход на работникот служи за задоволување на неговите лични потреби, како и за задоволување на заедничките потреби и на општите општествени потреби.

Член 56

Работниците во основната организација ги уредуваат условите за стекнување на доход со самоуправни спогодби што ги склучуваат со работниците во другите основни организации со кои се меѓусебно поврзани со заедничките интереси во стекнувањето на доходот.

Со самоуправните спогодби од став 1 на овој член работниците во основната организација ги уредуваат особено критериумите за утврдување на цените и на другите услови за продажба на производите и услугите, основите и мерилата за учество во заеднички остварениот доход односно за утврдување на придонесот во слободната размена на трудот и другите меѓусебни односи во стекнувањето на доходот, во согласност со општите услови и прифатените обврски утврдени со самоуправните спогодби за основите на плановите на самоуправните организации и заедници, односно со договорите за основите на плановите на општествено-политичките заедници и со тие планови, со други самоуправни спогодби и со закон.

Член 57

Работниците во основната организација со планирање на доходот обезбедуваат:

1) основи и услови за зголемување на доходот на основната организација;

2) распоредување на доходот и на чистиот доход на основната организација и распределба на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка со кои го унапредуваат и усогласуваат своето и вкупното општествено производство и развојот на самоуправните општествено-економски односи и создаваат услови за стабилност во трудот и во работењето на основната организација и за сопствена материјална и социјална сигурност и

стабилност, за рамноправност во остварувањето на правото на работа со општествени средства и за располагање со доходот на сите степени и во сите облици на здружување на трудот и средствата.

Со планирањето на доходот во смисла на став 1 од овој член, работниците во основната организација создаваат и услови за овладување со стихијното дејствување на пазарот.

Член 58

Доходот на основната организација е основа и мотив на здружувањето на трудот и средствата со работниците во другите основни организации, во банките и другите финансиски организации и во другите облици на здружување на трудот и средствата.

Член 59

Работниците во основната организација врз основа на резултатите од управувањето и стопанисувањето со средствата на општествената репродукција, како со свој и општествен минат труд во основната организација, односно во рамките на учеството во заеднички остварениот доход по основ на здружувањето на трудот и средствата, имаат право:

1) да стекнуваат дел од личниот доход;

2) да обезбедуваат, во согласност со начелата на заемност и солидарност, пошироки можности за стручно оспособување, преквалификација, унапредување на стручното знаење и на својата работна способност, вработување и заштита на мајчинството, како и за осигурување во случај на болест, породување, намалување или губење на работната способност, невработеност и старост и за детска заштита и други облици на социјалната заштита;

3) да стекнуваат други лични материјални права утврдени со закон или со самоуправен општ акт врз основа на закон.

## Оддел 2

## ОСНОВИ НА СТЕКНУВАЊЕТО НА ДОХОДОТ

Член 60

Работниците го стекнуваат доходот на основната организација од вкупниот приход што ќе го оствари;

1) со продажба на производи и услуги на домашниот и странскиот пазар, односно во рамките на организацијата на здружениот труд;

2) со учество во заеднички остварениот доход по основ на здружувањето на трудот и средствата;

3) со слободна размена на трудот;

4) на име компензација, регрес; премија, дотација и по други основи утврдени со закон или со самоуправна спогодба, односно со договор во согласност со законот.

### 1. Стекнување на доход со продажба на производи и услуги

Член 61

Во основната организација која непосредно пушта во промет свои производи и услуги, работниците на основната организација го стекнуваат доходот од вкупниот приход што ќе го оствари основната организација со продажбата на тие производи и услуги според цените на пазарот.

Член 62

Работниците во основните организации, заедно со работните луѓе во месните заедници и во другите самоуправни организации и заедници, со самоуправно спогодување и општествено договарање ја утврдуваат политиката на цените во рамките на своите самоуправни права и одговорности.

Работниците во основните организации самостојно, во односите на меѓусебна зависност, поврзаност и одго-

ворност, ги формираат цените на производите и услугите на единствениот југословенски пазар, врз основа на дејствувањето на законитоста на пазарот, а во согласност со условите за стекнување на доход утврдени со самоуправна спогодба, општествен договор и со закон.

Член 63

Основната организација која ѝ продава производи и услуги на друга основна организација во рамките на работната организација, односно на сложената организација на здружениот труд што ги користи во натамошната производствена или финална потрошувачка ги утврдува, спогодбено со таа основна организација цените по кои се продаваат тие производи и услуги, имајќи ги предвид потрајните односи во движењата на цените и другите услови на пазарот и мерилата предвидени со самоуправната спогодба, во согласност со самоуправната спогодба за здружување.

## 2. Стекнување на доход со учество во заеднички остварениот доход

Член 64

Во меѓусебните односи, при заедничкото остварување на доход врз основа на здружувањето на трудот и средствата, работниците во основните организации:

1) се рамноправни во стекнувањето на доход според придонесот што го дале за остварувањето на доходот;

2) спогодбено ги утврдуваат целите, намените, условите и начинот на здружување на трудот и средствата и заемните права, обврски и одговорности во стекнувањето на доходот;

3) остваруваат меѓусебно влијание врз деловната и развојната политика, преземаат заеднички ризик, обезбедуваат заедничка одговорност за проширување на материјалната основа на трудот и за зголемување на про-

изводноста на трудот, во согласност со самоуправната спогодба;

4) ги усогласуваат спогодбено, преку заеднички орган или на друг начин, ставовите за заедничките работи што произлегуваат од здружувањето на трудот и средствата, во согласност со самоуправната спогодба.

Член 65

Работниците во основната организација што ги здружуваат трудот и средствата со работници во други основни организации имаат право на учество во заеднички остварениот доход, кое го остваруваат во согласност со самоуправната спогодба за здружување.

Правото на учество во заеднички остварениот доход, во смисла на став 1 од овој член, се остварува кога работниците во основната организација ги здружуваат трудот и средствата со работници во други основни организации непосредно или преку работната организација во чиј состав се, или преку друга организација на здружениот труд во која е здружена, во рамките на банка или друга финансиска организација односно во рамките на самоуправната интересна заедница во материјалното производство или во друг облик на здружување на трудот и средствата.

Член 66

Учеството во заеднички остварениот доход работниците во основните организации кои ги здружуваат трудот и средствата го остваруваат според придонесот што со својот тековен и минат труд го дале за остварувањето на тој доход, а според основите и мерилата што ќе ги утврдат со самоуправните спогодби за здружувањето на трудот и средствата.

Член 67

Учеството во заеднички остварениот доход, работниците во основните организации кои ги здружуваат трудот и средствата го остваруваат како:

1) учество во заедничкиот приход;

2) учество во заедничкиот доход.

Под заеднички приход, во смисла на точка 1 став 1 од овој член, се подразбираат:

— приходите остварени со продажба на производи или услуги кои се резултат од заедничкиот труд на работниците во две или повеќе основни организации што се во состав на една работна организација или на повеќе работни организации (фазно производство, односно производство на производи кои се вградуваат во единствен производ);

— приходите остварени со продажба на производи и услуги во соработка помеѓу производствените и другиорганизации на здружениот труд и организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги, без оглед дали се во состав на иста организација на здружениот труд односно дали се здружени во иста организација на здружениот труд.

Под заеднички доход, во смисла на точка 2, став 1 од овој член, се подразбира доходот што заеднички ќе го остварат основната организација, којашто во своето работење користи средства на други основни организации и основните организации што ги здружиле тие средства а кои по тој основ имаат право на учество во заедничкиот доход.

Член 68

Меѓусебните односи во остварувањето на заедничкиот приход работниците во основните организации ги уредуваат со самоуправна спогодба.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член се уредуваат особено:

1) односите во производството на заеднички производ односно во вршењето на заеднички услуги, како што се усогласувањето на плановите на производството, стандардите на материјалните трошоци, критериумите за утврдување на стапките на амортизацијата, рамковните услови и рокови во кои се врши меѓусебната испорака, научно-техничките и други услови на трудот и производство со кои се обезбедува зголемување на

производноста на трудот, намалување на трошоците на производството и подобрување на заедничкиот производ или на заедничката услуга;

2) начинот на остварување на меѓусебното влијание врз деловната и развојната политика;

3) меѓусебните односи во обезбедувањето на обртни средства за производството и прометот на заеднички производ или заедничка услуга;

4) условите за настапување на домашниот и странскиот пазар при продажбата на заеднички производ или заедничка услуга, како што се мерилата за формирање на цените и другите услови за нивната продажба;

5) начинот на усогласувањето на ставовите за заедничките работи;

6) составот и надлежноста на заедничкиот орган и начинот на избор на неговите членови, ако тој орган се формира;

7) начинот на поднесување на ризикот и облиците на меѓусебната одговорност и на одговорноста во правниот промет со трети лица во остварувањето на заедничкиот приход;

8) начинот на решавање на споровите, како и условите и начинот на раскинување на самоуправната спогодба.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член се уредува и распоредувањето на заедничкиот приход, а особено:

1) цените или другите основи и мерила според кои се врши распоредувањето на заедничкиот приход;

2) роковите во кои се пресметува заедничкиот приход;

3) условите и начинот на користење на средствата на заедничкиот приход што се резултат од исклучителни погодности на пазарот; и

4) условите и начинот на остварување солидарност заради обезбедување на работна и социјална сигурност на работниците, односно заради отстранување на нарушувањата во работењето или заради преземање мерки за санација на основните организации што учествувале во остварувањето на заедничкиот приход.

Член 69

Основите и мерилата според кои се врши распоредување на заедничкиот приход мораат да бидат такви што да обезбедуваат услови за зголемување на производноста на трудот, за порационално и поефикасно користење на општествените средства во трудот и работењето и за намалување на материјалните и другите трошоци на работењето на основните организации што учествувале во остварувањето на тој приход.

Основите и мерилата од став 1 на овој член се утврдуваат за подолг период и тоа, по правило, за периодот за кој се донесува среднорочниот план.

Ако распоредувањето на заедничкиот приход се врши врз основа на цените утврдени со самоуправната спогодба, при утврдувањето на тие цени мораат да се имаат предвид потрајните односи во движењето на цените на пазарот за исти или слични производи или услуги.

Член 70

Заедничкиот приход се распоредува во целост на основните организации што учествувале во неговото остварување.

Заедничкиот приход привремено се распоредува на основните организации веднаш по неговото остварување и истовремено на сите основни организации.

Пресметувањето на заедничкиот приход се врши во роковите утврдени со самоуправната спогодба, што не можат да бидат подолги од роковите во кои, во согласност со законот, се пресметува вкупниот приход на основните организации.

Член 71

Организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на големо, односно со работи на извозот и увозот или со други надворешнотрговски работи и производствените и други организации на здружениот труд со кои потрајно рабо-

тат се должни меѓусебните односи во таа соработка да ги уредат со самоуправната спогодба за здружување или со друга самоуправна спогодба.

Производствената или друга организација на здружениот труд која повремено работи со организацијата на здружениот труд што се занимава со работи на прометот на стоки и услуги на големо, односно со работи на извозот и увозот или со други надворешнотрговски работи, своите меѓусебни односи ги уредуваат со договор или под условите и на начинот утврдени со самоуправната спогодба од став 1 на овој член.

## Член 72

Организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на големо, односно со работи на извозот и увозот или со други надворешнотрговски работи и производствените и други организации на здружениот труд со кои потрајно работат остваруваат и го распоредуваат заедничкиот приход, ако со сојузен закон не е определено да остваруваат и да го распоредуваат заедничкиот доход.

Организациите на здружениот труд од став 1 на овој член со самоуправна спогодба ги уредуваат особено:

1) начинот на утврдување на заедничката политика на производството, односно на вршењето на друга стопанска или општествена дејност и на заедничката политика на продажбата на стоки и вршењето на услуги на големо, односно на извозот и увозот или на вршењето на други надворешнотрговски работи;

2) начинот на поднесување на ризикот од заедничкото работење;

3) начинот на остварување заемна одговорност за унапредувањето на производството односно на вршењето на друга стопанска или општествена дејност и за унапредувањето на продажбата на стоки и вршењето на услуги на големо односно на извозот и увозот или на вршењето на други надворешнотрговски работи.

4) начинот на усогласување на ставовите за работите од заедничкото работење;

5) основите и мерилата според кои се врши распоредувањето на заедничкиот приход, начинот на неговото распоредување и роковите во кои се врши пресметување на заедничкиот приход;

6) начинот на решавање на споровите од заедничкото работење; и

7) условите и начинот на раскинување на самоуправната спогодба.

Кон самоуправната спогодба од став 2 на овој член можат да пристапат под еднакви услови и други организации на здружениот труд.

Самоуправната спогодба од став 2 на овој член се евидентира на начинот утврден со сојузен закон.

Организациите на здружениот труд од став 1 на овој член не можат да се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на големо односно со работи на извозот и увозот или со други надворешнотрговски работи ако не склучиле самоуправна спогодба со производствените и други организации на здружениот труд со кои работат, во согласност со сојузен закон.

## Член 73

Заедничкото работење на организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на големо односно со работи на извозот и увозот или со други надворешнотрговски работи и на производствените и други организации на здружениот труд со кои работат се заснова врз меѓусебната поделба на трудот, во рамките на која тие организации на здружениот труд:

— самостојно ги вршат работите од заедничкото работење што се однесуваат на нивната дејност, во рамките на целите и задачите утврдени со планот, а во согласност со обврските што ги презеле со самоуправната спогодба за заедничките основи на тој план;

— меѓусебно го усогласуваат вршењето на работите од заедничкото работење што се однесуваат на нивната дејност и заемно се одговорни за навременото извршување на тие работи, во спогодбено утврдениот обем и за нивниот квалитет.

Организациите на здружениот труд од став 1 на овој член со самоуправната спогодба за основите на планот го утврдуваат особено развојот на капацитетите на производството и на прометот, унапредувањето и усовршувањето на производите односно услугите и подобрувањето на нивниот квалитет, можноста за пласман на производите односно услугите на одделни пазари, стандардите на материјалните трошоци и критериумите за утврдување на стапките на амортизацијата, структурата и начинот на утврдување на цените и другите општи услови на продажбата на производи односно на вршењето на услуги во заедничкото работење.

Член 74

Ризикот од заедничкото работење го поднесуваат организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на големо односно со работи на увозот и извозот или со други надворешнотрговски работи и производствените и други организации на здружениот труд со кои работат во случаите утврдени со самоуправната спогодба, а особено во случаи:

— на неостварување на планираното производство и прометот на производи и услуги, во физички и вредносен облик;

— на неостварување или делумно остварување односно ненавремено остварување на наплатата на побарувањата од заедничкото работење;

— на нецелосно користење на капацитетите на производството и прометот, со кои учествуваат во заедничкото работење.

За случаите од став 1 на овој член со самоуправната спогодба се утврдуваат ризиците кои организациите на здружениот труд ги поднесуваат заеднички,

како и условите, начинот и основите и мерилата, за поднесување на ризикот од заедничкото работење.

Организациите на здружениот труд од став 1 на овој член обезбедуваат средства за поднесување на ризикот од заедничкото работење, со формирање на посебен фонд на ризици или на друг начин утврден со самоуправната спогодба.

Член 75

Основите и мерилата според кои се врши распоредување на заедничкиот приход што ќе го остварат организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на големо односно со работи на извозот и увозот или со други надворешнотрговски работи и производствените и други организации на здружениот труд со кои работат, се утврдуваат во согласност со одредбите на член 69 од овој закон, а особено имајќи го предвид придонесот што во заедничкото работење го дале за остварувањето на заедничкиот приход со својот труд и со здружувањето на средствата за вршење и унапредување на производството и прометот.

Член 76

Приходите што ќе ги остварат организациите на здружениот труд со вршење на работи на увозот, застапништвото и посредувањето претставуваат заеднички приход, кој го распоредуваат тие организации и организациите на здружениот труд со кои работат според основите и мерилата утврдени со самоуправната спогодба во согласност со сојузен закон.

Член 77

Организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на мало и производствените и други организации на здружениот труд со кои работат, остваруваат и го распоредуваат заедничкиот приход под условите и на начинот

утврдени со самоуправната спогодба во согласност со овој закон.

Организациите на здружениот труд од став 1 на овој член што не ќе склучат самоуправна спогодба за соработка, остваруваат и го распоредуваат заедничкиот приход под условите и на начинот што го утврдиле со самоуправната спогодба за оваа соработка што ја склучиле со други организации на здружениот труд во согласност со обемот, видот и природата на меѓусебната сорабока.

Член 78

Организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на мало се должни, на начинот определен со законот, да остваруваат соработка со потрошувачите организирани во месните заедници и во други самоуправни заедници и организации на потрошувачите.

Во остварувањето на соработката од став 1 на овој член организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки и услуги на мало се должни, на начинот определен со законот, да се договараат со потрошувачите организирани во месните заедници и во други самоуправни заедници и организации на потрошувачите за работите од заеднички интерес, а особено за асортиманот и квалитетот на стоките што ги продаваат и на услугите што ги вршат, за условите и начинот на продажбата на стоки и на вршењето на услуги и за учеството на потрошувачите во приходите што ќе ги остварат со продажба на стоки и со вршење на услуги во вид на поврат на делот од тие приходи или во некој друг вид утврден во согласност со законот.

Заради создавање услови да се продаваат во прометот на мало стоки што им одговараат на потребите на потрошувачите и заради обезбедување рамноправност на производителите на тие стоки, организациите на здружениот труд што се занимаваат со работи на прометот на стоки на мало се должни со потрошувачите организирани во месните заедници и во други са-

моуправни заедници и организации на потрошувачите договорно да ги утврдат критериумите според кои се врши избор на стоките што се пуштаат во промет на мало и начинот на утврдување на стоките што им одговараат на тие критериуми, и тие критериуми да ги направат достапни за јавноста.

Член 79

Организација на здружениот труд која продава стоки од определена организација на здружениот труд со која е здружена, може во своите продавници да продава стоки и од други организации на здружениот труд, ако тие други организации на здружениот труд склучиле самоуправна спогодба со организацијата на здружениот труд чии стоки ги продава прометната организација на здружениот труд.

Член 80

Заради создавање на услови за постојано зголемување на доходот, работниците во основната организација ги здружуваат трудот и средствата со трудот на работниците и со средствата во други основни организации и, врз таа основа, обезбедуваат во свој заеднички и општ општествен интерес, усогласување на работата и производството, меѓусебна поделба на трудот, постабилна снабденост со суровини, енергија и други материјални услови на трудот и производството, зголемување на производноста на својот и вкупниот општествен труд и заедничко планирање.

Член 81

Меѓусебните односи во остварувањето на заедничкиот доход работниците во основните организации ги уредуваат со самоуправната спогодба.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член се уредуваат особено:

1) целите на здружувањето на средствата и намената, условите и начинот на користење на тие средства;

2) начинот на утврдување на заедничкиот доход;

3) основите и мерилата за утврдување на учеството во заедничкиот доход;

4) условите, начинот и роковите за учество во заедничкиот доход;

5) условите, начинот и роковите за враќање на вредноста на здружените средства односно предмети, на паричните средства и правата што ги сочинуваат здружените средства;

6) меѓусебните обврски и одговорности во случај на работење со загуба, како и другите обврски и одговорности на поднесувањето на ризикот;

7) начинот на усогласување на ставовите за заедничките работи;

8) составот и надлежноста на заедничкиот орган и начинот на изборот на неговите членови, ако тој орган се формира;

9) начинот на решавање на споровите, како и условите и начинот на раскинувањето на самоуправната спогодба.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член можат да се утврдат заедничките стандарди на материјалните трошоци, критериумите за утврдување на стапките на амортизацијата, погодностите што се сметаат како исклучителни погодности и условите и начинот на користење на делот од доходот што е резултат од тие погодности.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член можат да се утврдат и меѓусебните обврски при испораката на производи и услуги, како и условите под кои се врши повторно здружување на средства за остварување на целите заради кои е склучена самоуправната спогдоба.

Член 82

Заедничкиот доход се распоредува во целост на основните организации што учествувале во неговото остварување.

Учеството во заедничкиот доход се утврдува според придонесот што работниците во основните органи-

зации го дале за остварувањето на тој доход со својот тековен труд (учество по основ на тековен труд) и со управувањето и стопанисувањето со здружените средства (учество по основ на минат труд).

Учеството во заедничкиот доход по основ на тековен труд и по основ на минат труд се остварува зависно од резултатите што се постигнати во остварувањето на целите на здружувањето на трудот и средствата според истите основи и мерила, а во согласност со спогодбено утврдените услови под кои ризикот во работењето заеднички го поднесуваат работниците во основните организации што ги здружуваат трудот и средствата.

На работниците во основната организација која во своето работење користи средства на други основни организации им се обезбедуваат, во рамките на заедничкиот доход, средства за лични доходи и за заедничка потрошувачка, во согласност со заедничките основи и мерила за распределбата на тие средства што важат во организациите на здружениот труд, како и средства за проширување на материјалната основа на трудот според нивниот придонес за остварувањето на заедничкиот доход.

Учеството во заедничкиот доход по основ на минат труд се остварува од делот на тој доход по обезбедувањето на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците во основната организација која во своето работење ги користела здружените средства, во согласност со заедничките основи и мерила што важат во организациите на здружениот труд.

### Член 83

Со самоуправната спогодба од член 81 на овој закон не може да се предвиди трајно учество во заедничкиот доход.

### Член 84

Во рамките на учеството во заедничкиот доход основната организација што ги здружила средствата има, по основ на минат труд, право на:

1) поврат на вредноста на здружените средства во износот што го здружила или во износот ревалоризиран во согласност со законот, врз основа на мерилата и во облиците утврдени со самоуправната спогодба;

2) надомест за стопанисувањето со здружените средства кој се утврдува однапред во определен износ или во износ утврден според основите и мерилата во согласност со самоуправната спогодба, во облиците утврдени со таа спогодба.

Поврат на вредноста на здружените средства и надомест за стопанисувањето со здружените средства, се остваруваат во договорениот сразмер со остварениот доход.

### Член 85

Повратот на здружените средства и надоместот за стопанисувањето со здружените средства се остварува, зависно од зголемувањето на доходот на основната организација што ги користела здружените средства, во вид на годишно учество во заедничкиот доход. Тоа учество престанува откако ќе биде вратена вредноста на здружените средства заедно со надоместот, односно откако ќе истече рокот утврден со самоуправната спогодба, без оглед на тоа во колкав износ е остварен повратот на вредноста на здружените средства.

Надоместот за стопанисувањето со здружените средства се утврдува според основите и мерилата предвидени со самоуправната спогодба, со кои се обезбедува остварување на целите и интересите на основните организации што ги здружиле трудот и средствата.

Со самоуправната спогодба може да се предвиди здружените средства да ѝ се враќаат на основната организација која ги здружила и од другите средства со кои самостојно располага основната организација што во своето работење ги користела здружените средства, или во други форми односно на друг начин, во рамките на нивната соработка.

Вратените здружени средства влегуваат во средствата на трудот и работењето на организацијата на здружениот труд која ги здружила средствата, а надо-

местот за стопанисувањето со здружените средства влегува во нејзиниот вкупен приход.

Основната организација која ги здружила средствата може да се откаже од правото да ѝ се вратат здружените средства, односно од правото на надомест за стопанисувањето со здружените средства. За тоа работниците во основната организација одлучуваат со лично изјаснување.

Ако со самоуправната спогодба основната организација се откажала од правото да ѝ се вратат здружените средства, односно од правото на надомест за стопанисувањето со здружените средства, со таа самоуправна спогодба може да се предвиди дека таа основна организација не поднесува ризик за остварувањето на заедничкиот доход.

Противзаконита е секоја самоуправна спогодба во која не се утврдува престанувањето на учеството во заедничкиот доход кога, во рамките на тоа учество, ќе бидат вратени здружените средства заедно со соодветниот надомест.

Член 86

Ако со самоуправната спогодба е предвидено основната организација која во своето работење користи здружени средства да ѝ испорачува суровини, полупроизводи или готови стоки или да ѝ врши определени услуги на основната организација што ги здружила средствата, или ако се предвидени други меѓусебни обврски во испораката на определени производи односно во вршењето на определени услуги, со таа самоуправна спогодба може да се предвиди продолжување на таквата соработка и по престанувањето на учеството во заедничкиот доход или престанување на таквата соработка.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член не можат да се предвидат цени или други материјални услови во меѓусебната соработка што би довеле која и да било од основните организации во таа соработка во нерамноправна положба во однос на другите организации на здружениот труд на пазарот и во другите

меѓусебни односи, како и во поглед на рамноправноста во решавањето за нивниот развој.

Член 87

Работниците во основните организации што ги здружуваат трудот и средствата можат да предвидат, во согласност со плановите на своите основни организации, дека средствата што ги стекнале со учество во заедничкиот доход, во целост или делумно, повторно ќе ги здружат за остварување на целите утврдени со тие планови.

Врз меѓусебните односи на основните организации од став 1 на овој член се применуваат одредбите од овој закон што се однесуваат на остварувањето на заедничкиот доход.

Член 88

Основните организации можат во заедничкото остварување на доходот непосредно да засноваат меѓусебни кредитни односи под условите и на начинот утврдени со закон.

Член 89

Приходите што ќе ги оствари банката со своето работење се распоредуваат, по издвојувањето на трошоците на работењето и средствата за работната заедница на банката во целост, како заеднички доход, на основните организации и на другите самоуправни организации и заедници што ги здружиле паричните средства во банката и самоуправните организации и заедници што ги користат тие средства, според придонесот што го дале тие основни организации во остварувањето на тој доход.

Основите и мерилата за утврдување на придонесот во остварувањето на заедничкиот доход се утврдуваат со самоуправна спогодба, која се склучува на начинот утврден со самоуправната спогодба за основањето на банката, во согласност со законот.

Заедничкиот доход остварен во банката мора, во рокот утврден со самоуправната спогодба или со законот, да се распореди на основните организации и на другите самоуправни организации и заедници што ги здружиле паричните средства во банката и што ги користат тие средства.

Член 90

Работниците во основната организација која е должна, врз основа на законот, да здружи дел од средствата на општествената репродукција имаат право да им се врати тој дел од средствата, а во согласност со законот и право на соодветен надомест.

Член 91

Организацијата на здружениот труд може, заради проширување на материјалната основа на трудот, да собира парични средства од граѓаните.

Граѓаните имаат право да им се вратат средствата од став 1 на овој член, како и право на надомест за тие средства во вид на камата или други погодности утврдени врз основа на законот.

Во случаите кога средствата од став 1 на овој член се користат за отворање на нови работни места, основната организација може, во согласност со општествениот договор и со законот, да прифати обврска да засно-ве работен однос со граѓанин кој ѝ дава средства на основната организација, ако со тоа се создаваат можности за негово вработување или се прошируваат можностите за вработување воопшто.

### 3. Стекнување на доход со слободна размена на трудот

Член 92

Работниците во основната организација која врши дејност во областа на образованието, науката, културата, здравството и социјалната заштита или друга опште-

ствена дејност, го стекнуваат доходот на основната организација од вкупниот приход што ќе го оствари работната организација со слободна размена на трудот, непосредно или преку односно во рамките на самоуправната интересна заедница, од доходот на другите основни организации, според придонесот што го дале со својот труд во создавањето на нова вредност во материјалното производство, во зголемувањето на производноста на вкупниот општествен труд и во развојот на општеството во целост.

Работниците во основната организација која врши дејност од став 1 на овој член го стекнуваат доходот на основната организација од вкупниот приход што ќе го оствари основната организација со слободна размена на трудот, непосредно или преку, односно во рамките на месната заедница или на самоуправната интересна заедница, и од личниот доход на работниците или од доходот, односно од приходот на други работни луѓе, според придонесот што го дале со својот труд за задоволувањето на личните и заедничките потреби и интереси на тие работни луѓе.

Работниците во основната организација која врши дејност од став 1 на овој член стекнуваат доход на основната организација од вкупниот приход што ќе го оствари основната организација врз основа на самоуправно договорениот надомест за вршењето на дејноста, односно за извршената услуга (во натамошниот текст: цена на услугата) или по други основи во согласност со самоуправната спогодба.

### Член 93

Основната организација која врши општествена дејност остварува средства за проширување на материјалната основа на трудот:

1) во рамките на цената на услугите;

2) од наменските средства што се обезбедуваат врз основа на самоуправната спогодба, во вид на самопридонеси на граѓаните или врз основа на законот, односно одлуката на собранието на општествено-политичката заедница во согласност со законот.

Средствата од став 1 на овој член основната организација ги остварува во согласност со развојот на општествените дејности предвидени во плановите на основните организации, на самоуправните интересни заедници и други самоуправни организации и заедници и со плановите на општествено-политичките заедници и со обврските што ги презела со самоуправната спогодба, односно со договорите за основите на тие планови.

Член 94

Ако во самоуправните интересни заедници за комунални дејности, енергетика, водостопанство, сообраќај и други дејности на материјалното производство, во рамките на остварувањето на заедничките интереси, меѓусебните односи се уредуваат врз начелата на слободната размена на трудот, работниците во основните организации што ги вршат тие дејности го стекнуваат доходот на основната организација од вкупниот приход што ќе го оствари основната организација во таа размена, според основите и мерилата утврдени со самоуправната спогодба.

Член 95

Работниците во работната заедница која во работната организација или во друга организација на здружениот труд врши административно-стручни работи, помошни или на нив слични работи од заеднички интерес за повеќе основни организации во нејзиниот состав и работниците во работната заедница која врши такви работи во земјоделска или друга задруга, банка или заедница на осигурување, го стекнуваат доходот на работната заедница од вкупниот приход што ќе го оствари работната заедница со слободна размена на трудот со работниците во организациите односно заедниците за кои вршат работи од заеднички интерес.

Работниците во работната заедница од став 1 на овој член го стекнуваат доходот на работната заедница зависно од придонесот за успехот во работењето и задоволувањето на потребите и интересите на организациите односно заедниците за кои работната заедница

врши работи и од видот и обемот на работите и од квалитетот на нивниот труд, како и од остварениот доход односно приход на тие организации односно заедници.

Работниците во работната заедница од став 1 на овој член имаат право на средства за лични доходи и за заедничка потрошувачка во согласност со начелото на распределбата според трудот и основите и мерилата утврдени со самоуправната спогодба што организацијата односно заедницата за кои работната заедница врши работи од заеднички интерес ќе ја склучи со работниците во работната заедница, а сообразно со основите и мерилата според кои тие средства се утврдуваат во основните организации.

Со самоуправната спогодба што работниците во работната заедница ќе ја склучат со организацијата односно заедницата за кои работната заедница врши работи од заеднички интерес можат, во рамките на вкупниот приход односно доход, да се утврдат и средствата за проширување на материјалната основа на трудот на работната заедница, во согласност со природата на работите што ги врши и заедничките интереси заради кои е формирана работната заедница.

### Член 96

Работниците во работната заедница која врши работи за самоуправна интересна заедница или друга самоуправна организација и заедница, односно за нивно здружение, за општествено-политичка организација или друга општествена организација, односно за здружение на граѓани, го стекнуваат доходот на работната заедница од вкупниот приход што ќе го оствари работната заедница со слободна размена на трудот.

По исклучок, ако со статутот на организацијата или на заедницата од став 1 на овој член е утврдено дека работната заедница не остварува вкупен приход, работниците непосредно стекнуваат доход на работната заедница со слободна размена на трудот.

Работниците во работната заедница од став 1 на овој член, во рамките на вкупниот приход односно

на доходот на работната заедница стекнуваат средства за лични доходи и за заедничка потрошувачка во согласност со начелото на распределбата според трудот и со општествено утврдените основи и мерила за распределба што важат за организациите на здружениот труд.

Член 97

Работниците во работната заедница која врши работи за органи на општествено-политичка заедница го стекнуваат доходот на работната заедница сообразно со начелата на слободната размена на трудот во согласност со законот односно со одлуката на собранието на општествено-политичката заедница врз основа на законот, а кога тоа го дозволува природата на дејноста на тие органи — и со самоуправната спогодба односно со договорот склучен помеѓу работната заедница и тие органи.

Работниците во работната заедница од став 1 на овој член, во рамките на доходот, на работната заедница стекнуваат средства за лични доходи и за заедничка потрошувачка, а кога со самоуправната спогодба, односно со договорот е предвидено во согласност со законот, и средства за проширување на материјалната основа на трудот на работната заедница.

Член 98

Средства на трудот со кои работат работниците во работната заедница се средствата на трудот со кои управува организацијата или заедницата, односно органот на општествено-политичката заедница за која работната заедница врши работи. Во поглед на користењето и располагањето со средствата на трудот тие работници ги имаат правата, обврските и одговорностите утврдени со самоуправната спогодба со кои се утврдуваат меѓусебните односи на работната заедница и организацијата, заедницата или органот за кој работната заедница врши работи во согласност со законот.

Средства на трудот со кои работат работниците во работната заедница од член 403 на овој закон се сред-

ствата на трудот со кои управуваат работниците во таа работна заедница, ако резултатите од нивниот труд можат да се изразат како вредност, а не постојат други услови да се организираат како основна организација.

### 4. Стекнување на доход по други основи

#### Член 99

Работниците го стекнуваат доходот на основната организација од вкупниот приход што основната организација ќе го оствари од компензација, премија, регрес, поврат на даночни и други давачки, дотација и подарок, како и по други основи пропишани со законот.

Основната организација ги користи дотациите и подароците сторени со определена намена во ненамален износ само за тие намени, во согласност со законот.

## Оддел 3

## ОПШТЕСТВЕНО-ЕКОНОМСКА ПОЛОЖБА НА РАБОТНИТЕ ЛУЃЕ ШТО СО ЛИЧЕН ТРУД САМОСТОЈНО ВРШАТ ПРОФЕСИОНАЛНА ДЕЈНОСТ

#### Член 100

Работните луѓе што со личен труд самостојно во вид на занимање вршат научна, книжевна, ликовна, музичка, театарска, филмска или друга уметничка или културна дејност односно адвокатска или друга професионална дејност (во натамошниот текст: професионална дејност) имаат, во начело, иста општествено-економска положба како и рабтониците во организациите на здружениот труд.

Работните луѓе од став 1 на овој член стекнуваат доход и ги намируваат обврските од доходот во согласност со законот.

Член 101

Работните луѓе што со личен труд самостојно во вид на занимање вршат професионална дејност можат да го здружуваат својот труд и да формираат привремени или трајни работни заедници.

Работните заедници од став 1 на овој член имаат, во основа, иста положба како и организациите на здружениот труд.

Работните луѓе во работните заедници од став 1 на овој член самостојно ги уредуваат односите во трудот и во стекнувањето и распределбата на доходот што ќе го остварат со заеднички труд, во согласност со начелата според кои овие односи се уредуваат во организациите на здружениот труд, а врз основа на самоуправната спогодба во согласност со законот.

Работните луѓе во работната заедница од став 1 на овој член управуваат со остварениот доход и со средствата што ги користат во заедничката работа како општествени средства, во согласност со самоуправната спогодба и со законот.

Член 102

Работните луѓе што со личен труд самостојно во вид на занимање вршат професионална дејност и нивните привремени или трајни работни заедници имаат право да користат општествени средства и да управуваат со нив под условите под кои општествени средства користат и со нив управуваат работниците во организациите на здружениот труд, а во согласност со законот.

Член 103

Работните луѓе што со личен труд самостојно во вид на занимање вршат научна, книжевна, ликовна, музичка, театарска, филмска или друга уметничка или културна дејност, а под условите утврдени со законот и адвокатска или друга професионална дејност, оства-

руваат соработка со работниците во организациите на здружениот труд, непосредно или преку своите организации или здруженија, во согласност со самоуправната спогодба што ќе ја склучат со работниците во тие организации на здружениот труд и со законот.

### Глава II

## ОДНОСИ ВО РАСПОРЕДУВАЊЕТО НА ДОХОДОТ И НА ЧИСТИОТ ДОХОД

### Оддел 1

### УТВРДУВАЊЕ НА ДОХОДОТ

#### Член 104

Кога од вкупниот приход на основната организација ќе се надоместат материјалните трошоци и трошоците на амортизацијата според минималните стапки пропишани со законот, се добива доходот на основната организација.

Вкупниот приход на основната организација го сочинуваат приходите остварени според основите од член 60 на овој закон.

#### Член 105

Материјалните трошоци на основната организација ги сочинуваат издатоците за потрошени предмети на трудот, за тековно инвестиционо одржување на средствата на трудот, за услуги што се потребни во вршењето на дејноста на основната организација, за тековни потреби на заштитата при работата и на заштитата на работната средина, за тековни потреби на стручното образование и научноистражувачката работа што се врши во рамките на процесот на трудот, како и за други тековни потреби на материјалното производство, односно за вршење на други дејности кои се непосреден

услов за работата и производството, во согласност со законот.

Како материјални трошоци на основната организација се сметаат и трошоците на работењето, односно издатоците направени за плаќање на данокот на промет, царината и царинските давачки за производите и услугите од став 1 на овој член.

Во материјалните трошоци на основната организација не влегуваат издатоците за лични доходи и за заедничка потрошувачка и издатоците за инвестиции и резерви, како ни придонесите, даноците и другите давачки, освен издатоците од став 2 на овој член.

Одлучувајќи за материјалните трошоци, работниците во основната организација ги користат техничките нормативи за производствените потреби, а за материјалните трошоци за кои не постојат такви технички нормативи донесуваат одлука за височината на издатоците за тие материјални трошоци.

Кога со самоуправната спогодба е предвидено, работниците во основната организација, заедно со работниците во другите основни организации со кои ги здружуваат трудот и средствата, остваруваат увид и контрола на движењето на издатоците што ги сочинуваат материјалните трошоци и влијание врз височината на тие издатоци.

### Член 106

Со амортизацијата се надоместува пренесената или намалената вредност на предметите или материјалните права што ги сочинуваат основните средства во согласност со физичкото, односно моралното користење на тие предмети и права.

Со амортизацијата, во смисла на став 1 од овој член, се надоместува и вредноста на средствата за иновации и други потрајни унапредувања на условите на трудот и на производството (студии, анализи, проекти и др.).

Работниците во основната организација самостојно ги утврдуваат стапките на амортизацијата, во согласност со нивната одговорност да ја обновуваат вредноста на општествените средства со кои работат, а зависно од

условите за користење на тие средства и достигнатиот научен и технички развој и технолошки напредок.

Утврдувајќи ги стапките на амортизацијата, работниците во основната организација не можат со тоа да обезбедат средства за инвестициони вложувања над вредноста на основните средства, пренесена или намалена во смисла на став 1 од овој член.

Работниците во основната организација можат спогодбено со работниците во други основни организации со кои ги здружуваат трудот и средствата, да го утврдат критериумот за определување на стапките на амортизацијата, односно стапките на амортизацијата, во согласност со самоуправните спогодби за основите на плановите и со тие планови.

Заради единствено утврдување на доходот и обезбедување на неопходното ниво на одржувањето на репродукционата способност на основната организација, со законот се утврдуваат минималните стапки на амортизацијата, како и роковите и начинот на пресметувањето на тие стапки на амортизацијата.

Средствата на амортизацијата утврдени по стапки над минималните пропишани со законот, не претставуваат основа за пресметување на данокот на доходот на основните организации, кога тоа републиките односно автономните покраини ќе го утврдат самостојно или со меѓусебен договор.

## Член 107

Материјалните трошоци и трошоците на амортизацијата во основните организации што вршат општествени дејности се утврдуваат, во согласност со природата на тие дејности, под условите и на начинот утврдени со самоуправната спогодба и со законот.

## Член 108

Работната заедница која остварува вкупен приход го утврдува доходот собразно со одредбите од овој закон за утврдувањето на доходот на основната организација.

Работната заедница која не остварува вкупен приход го утврдува доходот на начинот предвиден со самоуправна спогодба, односно со договор и со закон.

Член 109

Основните организации што остваруваат заеднички приход врз основа на самоуправната спогодба од член 68 на овој закон, го утврдуваат заедничкиот приход на начинот предвиден со таа самоуправна спогодба.

Основните организации што остваруваат заеднички доход врз основа на самоуправната спогодба од член 81 на овој закон, го утврдуваат заедничкиот доход на начинот предвиден со таа самоуправна спогодба.

Приходите што го сочинуваат заедничкиот приход, односно приходите од кои е остварен заеднички доход, мораат посебно да се искажат во деловната евиденција, а работниците во основните организации што учествуваат во остварувањето на заедничкиот приход односно на заедничкиот доход имаат право на увид во остварувањето на тие приходи на начинот предвиден со самоуправната спогодба и со законот.

## Оддел 2

## РАСПОРЕДУВАЊЕ НА ДОХОДОТ

Член 110

Доходот на основната организација се распоредува на:

— обврски спрема основните организации што вршат дејност на образование, наука, култура, здравство, социјална заштита и други општествени дејности, а стекнуваат доход односно остваруваат вкупен приход со слободна размена на трудот, за кои со законот е определено дека се намируваат од доходот на основната организација;

— обврски со кои се обезбедува социјалната сигурност на работниците, за кои со законот е определено дека се намируваат од доходот на основната организација;

— обврски за задоволување на општите општествени потреби утврдени со законот;

— обврски спрема работните заедници што вршат работи од заеднички интерес за основни организации во работна организација или во друга организација на здружениот труд;

— издатоци направени за зачувување, унапредување и заштита на човековата работна и животна средина, ако со законот не е определено да се надоместуваат од материјалните трошоци;

— членарини, односно придонеси за стопанските комори и други општи здруженија на организациите на здружениот труд;

— издатоци за општонародна одбрана и општествена самозаштита;

— издатоци за амортизација над износот пресметан според минималните стапки;

— парични казни за стопански престапи и прекршоци, административни такси и судски трошоци;

— премии за осигурување на општествените средства;

— други издатоци направени за извршување на обврските определени со закон што се преземени со самоуправна спогодба или со договор односно на други обврски пропишани со закон;

— чистиот доход на основната организација.

## Член 111

Во доходот на основната организација посебно се утврдува делот од доходот што е резултат од трудот во исклучително поволни природни услови, што е резултат од исклучителни погодности на пазарот или е резултат од други исклучителни погодности во остварувањето на доходот (во натамошниот текст: дел од доходот што е резултат од исклучителни погодности), заради нивната намена утврдена со законот или со самоуправната спогодба за здружување.

Делот од доходот што е резултат од исклучителни погодности се утврдува според основите и мерилата предвидени со самоуправната спогодба односно со законот.

Во доходот на основната организација посебно се утврдуваат и средствата што ги остварила основната организација врз основ на развојната премија или по друг основ за определени намени пропишани со законот.

Член 112

Обврските за задоволување на заедничките потреби што се намируваат од доходот на основната организација и утврдуваат со самоуправна спогодба или со закон, односно со одлука на собранието на општествено-политичка заедница врз основа на законот, односно обврските за задоволување на општите општествени потреби што се намируваат од доходот на основна организација и утврдуваат со законот, се определуваат во согласност со движењето на општествениот производ на вкупното стопанство и производноста на вкупниот општествен труд, во границите утврдени со плановите на општествено-политичките заедници.

Обврските за задоволување на заедничките потреби можат да се намируваат од доходот на основната организација во согласност со придонесот за зголемувањето на општествениот производ на вкупното стопанство и на производноста на вкупниот општествен труд, зависно од способноста на организацијата на здружениот труд да ги обезбедува тие потреби и од нејзиниот посебен интерес за развојот на определени општествени дејности.

Обврските за задоволување на општите општествени потреби што се намируваат од доходот на основната организација се утврдуваат зависно од способноста на стопанството, во согласност со достигнатиот степен на производноста во вкупниот општествен труд и со потребите на материјалниот и општествениот развој што им одговараат на нејзините можности и на долгорочните интереси на развојот на производните сили на општеството, како и зависно од способноста на организацијата на здружениот труд, во согласност со општите обврски на стопанството, резултатите од трудот и успехот што го

остварила, да го обезбеди задоволувањето на личните и заедничките потреби на работниците и потребите на проширената репродукција.

Член 113

Заради создавање на услови работниците да можат, при одлучувањето на обврските за задоволување на заедничките потреби и на општите општествени потреби, да ги согледаат можностите на основната организација и потребите на нејзиниот развој, предлозите за утврдување на овие обврски, по правило истовремено и еднаш годишно, се изнесуваат за изјаснување пред работниците во основната организација.

Начинот на остварување на начелото од став 1 на овој член се уредува со закон, со тоа што со пропишаните рокови мора да се обезбедат најмалку 30 дена за изјаснување на работниците во основната организација за обврските што се намируваат од нејзиниот доход.

## Оддел 3

## РАСПОРЕДУВАЊЕ НА ЧИСТИОТ ДОХОД

Член 114

Работниците во основната организација го распоредуваат чистиот доход на основната организација за лични доходи и за заедничка потрошувачка, како и за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите, во согласност со законот.

Член 115

Работниците во основната организација донесуваат самоуправен општ акт со кој се утврдуваат основите и мерилата според кои се врши распоредувањето на чистиот доход на основната организација.

Самоуправниот општ акт од став 1 на овој член се донесува во согласност со самоуправната спогодба за

заедничките основи и мерила што работниците во основната организација ја склучиле со работниците во другите основни организации во составот на иста работна организација, и тој не може да биде во спротивност со самоуправната спогодба за заедничките основи и мерила што работниците во основната организација ја склучиле со работниците во другите основни организации надвор од составот на работната организација.

Самоуправниот општ акт од став 1 односно самоуправната спогодба од став 2 на овој член не можат да бидат во спротивност со општествениот договор што го склучила, односно кон кој пристапила основната организација.

Ако самоуправниот општ акт од став 1 на овој член не е во согласност со самоуправната спогодба за заедничките основи и мерила што работниците во основната организација ја склучиле со работници во други основни организации во составот на иста работна организација, надлежниот орган на општествено-политичката заедница може да ги определи мерките што се преземаат во случај на општествена заштита на самоуправните права и општествената сопственост, под условите и на начинот утврдени со законот.

Ако самоуправниот општ акт од став 1 на овој член е во спротивност со самоуправната спогодба што работниците во основната организација ја склучиле со работници во други основни организации надвор од составот на работната организација, или со општествениот договор што го склучиле или кон кој пристапиле, може да се поведе спор пред судот на здруженият труд.

Член 116

Работниците во основната организација го распоредуваат делот од чистиот доход на основната организација за лични доходи и за заедничка потрошувачка сразмерно со придонесот што го дале за остварувањето на доходот на основната организација со својот тековен труд и со управувањето и стопанисувањето со општествените средства.

Распоредувајќи го чистиот доход, работниците во основната организација се должни да издвојуваат средства за лични доходи и за заедничка потрошувачка зависно од постигнатата производност на својот труд и производноста на трудот на работниците во другите основни организации со кои ги здружиле трудот и средствата, од оствирениот успех во управувањето и стопанисувањето со средствата во основната организација и средствата што ги здружуваат со работниците во други основни организации и во други облици на здружувањето на трудот и средствата, од примената на научните достигања во производството и организацијата на работата и од приспособувањето на дејноста на основната организација кон условите на пазарот, односно кон општествено договорената поделба на трудот, а во согласност со основите и мерилата утврдени со самоуправните општи акти во основната организација и со заедничките основи и мерилата утврдени со самоуправните спогодби и општествените договори.

Распоредувајќи го чистиот доход, работниците во основната организација се должни да издвојуваат средства за унапредување и проширување на материјалната основна и за создавање и обновување на резервите во согласност со природата на дејноста што ја врши основната организација и со нејзината улога што ја има во општествената репродукција заради остварување на проширена репродукција во основната организација и во општеството во целост, обезбедувајќи ги целите на развојот утврдени со самоуправните спогодби и со договорите за основите на плановите и со други самоуправни спогодби и општествени договори.

## Член 117

Средствата за заедничка потрошувачка што се издвојуваат од чистиот доход на основната организација се внесуваат во фондот за заедничка потрошувачка во таа организација.

Средствата што од чистиот доход на основната организација се издвојуваат за заедничка потрошувачка, во поглед на плаќањето на даноци и придонеси, се сме-

таат како средства за лични доходи на работниците, ако со законот не е определено поинаку.

За фондот за заедничка потрошувачка од став 1 на овој член работниците во основната организација ги здружуваат и средствата за заедничка потрошувачка што ги издвојуваат од својот личен доход.

### Член 118

Средствата за заедничка потрошувачка се користат за непосредна потрошувачка или за инвестициони вложувања во објекти и опрема на заедничката потрошувачка со кои се задоволуваат потреби на домувањето, исхраната, одморот, рекреацијата, културата, творештвото и другите потреби на заедничката потрошувачка.

Работниците можат средствата за заедничка потрошувачка во основната организација да ги здружат со средствата за заедничка потрошувачка со кои управуваат работниците во други основни организации, како и со средствата со кои управуваат работните луѓе во месните заедници и во други самоуправни организации и заедници, заради задоволување на потребите на заедничката потрошувачка.

### Член 119

Работниците во основната организација распоредуваат дел од чистиот доход на основната организација за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите тргнувајќи од своите права, обврски и одговорности во свој, заеднички и општ општествен интерес постојано да ја обновуваат, зголемуваат и унапредуваат материјалната основа на својот и на вкупниот општествен труд и да ги обезбедуваат потребните резерви.

### Член 120

Средствата за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот во основната организација служат за модернизација и унапредување на средствата за производство, односно на другите средства на трудот,

за проширување на производствените или други работни капацитети, за изградба на нови производствени или други деловни објекти, за унапредување на научноистражувачката работа, за вложување во сопствени обртни средства и за други услови за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот.

Работниците во основната организација можат со работници во други основни организации, непосредно или во рамките односно преку работната организација во чиј состав е основната организација, средствата за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот да ги здружуваат за целите од став 1 на овој член во различни облици на здружувањето, во согласност со обврските што ги презеле со самоуправните спогодби за основите на плановите на самоуправните организации и заедници, односно со договорите за основите на плановите на општествено-политичките заедници.

## Член 121

Работниците се должни во основната организација да формираат средства на резервите.

Средствата на резервите се формираат во височина која се утврдува зависно од природата на дејноста што ја врши основната организација и од можните ризици во нејзиното работење, а со цел да се постигне и одржи деловната стабилност и материјалната и социјалната сигурност на работниците, во согласност со обврските утврдени со самоуправната спогодба за основите на планот и со други самоуправни спогодби што работниците во основата организација ги склучиле со работниците во други основни организации со кои ги здружиле трудот и средствата.

Средствата на резервите мораат да се обезбедат најмалку во височината утврдена со законот.

## Член 122

Средствата на резервите во основната организација служат за покривање на загубите во работењето, за покривање на издатоците за преквалификација и вработу-

вање на работниците во случај кога во основната организација ќе престане потребата од работа на определен број работници, кога основната организација ќе дојде во исклучителни економски тешкотии или кога спрема основната организација се преземаат мерки за санација, за покривање на штетите што настанале со дејството на елементарни несреќи и за намирување на обврските на основната организација по основ на гаранција или друг облик на гаранција, како и за други цели утврдени во согласност со законот.

Средствата на резервите можат да се користат на таков начин што да се расположиви во секој момент за целите од став 1 на овој член.

### Член 123

Работниците во основната организација можат да ги здружуваат средствата на резервите во фонд на заедничките резерви на работната организација, во чиј состав е основната организација или на друга организација на здружениот труд во која е здружена основната организација, а кога е определено со закон односно со одлука на собранието на општествено-политичката заедница врз основа на законот се должни тие средства да ги здружуваат во фондови на заедничките резерви формирани за територијата на општествено-политичката заедница.

Со фондовите на заедничките резерви од став 1 на овој член управуваат работниците во основните организации што ги здружиле средствата на резервите, на начин утврден со самоуправната спогодба или со законот, односно со одлуката на собранието на општественополитичката заедница врз основа на законот.

Работниците во основната организација можат да ги здружуваат средствата на резервите и со средствата на самоуправните интересни заедници за вработување.

### Член 124

Делот од доходот што е резултат од исклучителни погодности се користи за развој на основната и друга

организација на здружениот труд во која е остварен, ако со законот не е определено да се користи за развој на материјалната основа на здружениот труд во општината и републиката односно во автономна покраина.

Работниците во основните организации што трудот и средствата ги здружиле во работна организација или во сложена организација можат со самоуправна спогодба за основите на планот или со друга самоуправна спогодба да предвидат делот од доходот што е рзултат од исклучителни погодности, а со кој самостојно располагаат, во целост или делумно, да се внесува во фондот на заедничките резерви или на друг начин заеднички да се користи за развој на тие организации.

### Оддел 4

## РАСПРЕДЕЛБА НА СРЕДСТВАТА ЗА ЛИЧНИ ДОХОДИ НА РАБОТНИЦИТЕ

### Член 125

На работникот во основната организација му припаѓа личен доход кој служи за задоволување на неговите лични потреби, како и за задоволување на заедничките и општите општествени потреби, кои, врз основа на самоуправната спогодба односно на законот, се намируваат од неговиот личен доход.

### Член 126

Личниот доход на работникот се утврдува според резултатите од неговиот труд и според неговиот личен придонес што со својот тековен труд и со управувањето и стопанисувањето со општествените средства како и со свој и општествен минат труд го дал за зголемувањето на доходот на основната организација, во согласност со начелото на распределбата според трудот и сразмерно со порастот на производноста на својот труд и на трудот на работниците во другите основни организации со кои

ги здружил трудот и средствата, и на вкупниот општествен труд.

Покрај начелото на распределбата според трудот, работниците во основната организација го применуваат и начелото на солидарност, првенствено со користење на средствата за заедничка потрошувачка заради учествување во покривањето на определени социјални и други потреби на работникот со понизок личен доход и на членовите на неговото семејство.

Член 127

Работниците во основната организација се должни да ги утврдат основите и мерилата за распределба на средствата за лични доходи.

Ако работниците во основната организација не ги утврдат основите и мерилата од став 1 на овој член, примаат само со закон загарантиран личен доход.

Во случај од став 2 на овој член, надлежниот орган на општествено-политичката заедница може да ги определи мерките што се преземаат заради општествена заштита на самоуправните права и на општествената сопственост, под условите и на начинот утврдени со законот.

Член 128

Самоуправниот општ акт со кој се утврдуваат основите и мерилата за распределба на средствата за лични доходи се донесува во согласност со самоуправната спогодба за заедничките основи и мерила што работниците во основната организација ја склучиле со работниците во други основни организации во состав на иста работна организација, а не може да биде во спротивност со самоуправната спогодба за заедничките основи и мерила што работниците во основната организација ја склучиле со работниците во други основни организации надвор од составот на работната организација.

Во основите и мерилата од став 1 на овој член посебно се утврдуваат основите и мерилата според кои

се врши распределба на средствата за лични доходи по основ на минатиот труд.

Самоуправните спогодби и другите самоуправни општи акти од став 1 на овој член не можат да бидат во спротивност со општествениот договор што го склучила односно кон кој пристапила основната организација.

Во случајот од ст. 1 и 3 на овој член се применуваат одредбите од член 115 ст. 4 и 5 на овој закон.

### Член 129

Средствата за лични доходи се распределуваат на лични доходи на работниците во основната организација, а се користат и за надоместување на личниот доход на работниците во случаите утврдени со закон и со самоуправниот општ акт во согласност со законот.

Со основите и мерилата за распределба на средствата за лични доходи работниците во основната организација обезбедуваат нивните лични доходи да се утврдуваат врз основа на придонесот во работата и зависно од резултатите од трудот и работењето што ќе ги оствари основната организација.

Придонесот на работникот во работата се утврдува зависно од квантитетот и квалитетот на работата, земајќи го предвид особено обемот и сложеноста на работата, квалитетот на остварените резултати од трудот, успешноста во користењето на средствата на трудот, остварените заштеди во работата, користењето на работното време, одговорноста во работата и условите под кои работи работникот.

Придонесот на работникот во работата се утврдува и зависно од зголемувањето на доходот на основната организација остварен особено со управување и стопанисување со средствата на општествената репродукција во основната организација и во различните облици на здружувањето на тие средства како со свој и општествен минат труд, како и со одлучување за работењето на основата организација и на работната организација или на друга организација на здружениот труд во чиј состав

е, односно во која е здружена основната организација и за организирањето на работата, за реконструкцијата, модернизацијата и друго техничко унапредување, за програмите и поделбата на трудот, за инвестиционите вложувања и за примената на научните, техничките и технолошките достигања и на стручните искуства во процесот на работата во основната организација.

На работникот му припаѓа надомест на личниот доход за деновите на празниците кога не се работи и за време на користењето на годишен одмор, боледување и стручно оспособување и усовршување на кое е упатен, како и во други случаи на отсуствување од работа утврдени со законот и со самоуправниот општ акт во согласност со законот.

Член 130

Работникот што со иновација, рационализација или друг вид на творештво во работата со општествени средства ќе придонесе за зголемување на доходот на основната организација има право на посебен надомест во таа основна организација, под условите утврдени со самоуправниот општ акт во согласност со законот.

Член 131

На секој работник по основ на трудот му се гарантира личен доход најмалку во височината која обезбедува негова материјална и социјална сигурност.

Височината на загарантираниот личен доход ја утврдуваат работниците во основната организација со самоуправниот општ акт, во согласност со самоуправната спогодба што ја склучиле со работниците во други основни организации, со општествениот договор што го склучила односно кон кој пристапила основната организација и со законот.

Височината на загарантираниот личен доход се утврдува зависно од општиот степен на производноста на вкупниот општествен труд и од општите услови на средината во која работникот ги задоволува своите лични и заеднички потреби.

### Член 132

Загарантираниот личен доход, утврден со самоуправниот општ акт во основната или во друга организација на здружениот труд, може да биде поголем од загарантираниот личен доход пропишан со закон или предвиден со општествен договор.

Загарантираниот личен доход утврден со самоуправниот општ акт во основната или во друга организација на здружениот труд можат работниците во таа организација да го определат од средствата на резервите со кои управуваат, во износ поголем од загарантираниот личен доход пропишан со закон или предвиден со општествен договор.

### Член 133

Работниците во основната организација се должни од остварениот чист доход на основната организација првенствено да обезбедат средства за лични доходи до височината на загарантираните лични доходи.

Ако од остварениот чист доход на основната организација не можат да се намират загарантираните лични доходи, разликата до височината на загарантираниот личен доход се намирува од средствата на резервите на основната организација, односно од заедничкиот резервен фонд во работната организација или во друга организација на здружениот труд во која е здружена основната организација, во согласност со самоуправната спогодба за здружување.

За намирување на загарантираниот личен доход пропишан со закон се користат и средствата на заедничкиот резервен фонд формиран за територијата на општествено-политичката заедница, во согласност со самоуправната спогодба и со законот.

### Член 134

Работниците во текот на годината привремено го утврдуваат и исплатуваат личниот доход како аконтација за периодите утврдени со самоуправниот општ акт. Тие периоди не можат да бидат подолги од еден месец.

Во периодите од став 1 на овој член, личниот доход на работниците се утврдува во согласност со основите и мерилата утврдени со самоуправниот општ акт, а според резултатите од трудот на работникот и неговиот придонес за остварување на резултатите од заедничкиот труд во тие периоди (привремена пресметка на личниот доход).

При секоја исплата на аконтацијата на личниот доход, на работникот мора да му се врачи во писмена форма пресметка на аконтацијата на неговиот личен доход според сите основи и мерила според кои е таа пресметана.

Член 135

Конечната пресметка на личниот доход за секој работник во основната организација се утврдува при утврдувањето на завршната сметка на основната организација.

Конечната пресметка на личниот доход за секој работник се утврдува без оглед на времето што во текот на годината го поминал на работа во основната организација.

Член 136

На секој работник мора да му се врачи во писмена форма конечна пресметка на неговиот личен доход, која содржи:

1) износ на личниот доход, искажан според основите и мерилата по кои е вршена распределбата на средствата за лични доходи;

2) износ на средствата што од неговиот личен доход се здружени за задоволување на заедничките потреби, искажан според нивната намена;

3) износ на средствата што од неговиот личен доход се издвоени за општите општествени потреби;

4) износ на средствата за заедничка потрошувачка од чистиот доход на основната организација пресметан по работник;

5) износ на чистиот личен доход.

Член 137

Чистиот личен доход на работниците може да биде предмет на извршување најмногу до една половина за обврски на законското издржување, а најмногу до една третина за други обврски.

Член 138

Одредбите на чл. 125 и 137 од овој закон сообразно се применуваат и врз распределбата на средствата за лични доходи на работниците во работните заедници.

Работниците во работните заедници што вршат работи за органите на општествено-политичките заедници ги распределуваат средствата за лични доходи во смисла на став 1 од овој член, ако со законот не е определено поинаку.

## Оддел 5

## ИСКАЖУВАЊЕ НА ДОХОДОТ

Член 139

Заради целесообразно и рационално управување со доходот работниците имаат, во свој, заеднички и општ општествен интерес, право и обврска постојано да ги следат резултатите од својот труд и резултатите од работењето на основната организација, врз основа на показателите што ги утврдуваат самостојно или заедно со работниците во другите основни организации со кои склучиле самоуправна спогодба за здружување на трудот и средствата или самоуправна спогодба за основите на планот, во согласност со основните показатели утврдени со законот или врз основа на законот.

Со показателите од став 1 на овој член работниците ги искажуваат резултатите од својот труд и од работењето на основната организација:

1) споредувајќи ги остварените резултати во тековниот период со резултатите што ги оствариле во соод-

ветниот период на претходните години и со целите и задачите утврдени во планот на основната организација;

2) споредувајќи ги остварените резултати со резултатите што ги оствариле основните организации со кои ги здружиле трудот и средствата, со основните организации што вршат исти или сродни дејности или со самоуправните организации и заедници со кои склучиле самоуправна спогодба или договор за основите на планот на самоуправните организации и заедници односно на општествено-политичките заедници.

Со показателите од став 1 на овој член работниците ги искажуваат и резултатите од трудот и работењето на работната организација или на друга организација во чиј состав се наоѓа односно во која е здружена основната организација.

## Член 140

Показатели со кои задолжително се искажуваат резултатите од трудот на работниците и од работењето на основната организација се:

1) доходот по работник;

2) доходот во однос на просечно користените средства;

3) чистиот доход по работник;

4) акумулацијата во однос на доходот;

5) акумулацијата во однос на чистиот доход;

6) акумулацијата во однос на просечно користените средства;

7) личниот доход и средствата за заедничка потрошувачка по работник;

8) чистиот личен доход по работник.

Одредбата на став 1 од овој член согласно се применува и при искажувањето на резултатите од трудот на работниците и работењето на основната организација што врши општествена дејност.

## Член 141

Доходот по работник се пресметува така што доходот се поделува со просечниот број работници, за периодот за кој се утврдува доходот.

Доходот во однос на просечно користените средства се пресметува така што доходот се поделува со просечно користените средства, за периодот за кој се утврдува доходот.

Чистиот доход по работник се пресметува така што чистиот доход се поделува со просечниот број работници, за периодот за кој се утврдува чистиот доход.

Акумулацијата во однос на доходот се пресметува така што средствата издвоени за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите се поделуваат со доходот, за периодот за кој се утврдува акумулацијата.

Акумулацијата во однос на чистиот доход се пресметува така што средствата издвоени за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите се поделуваат со чистиот доход, за периодот за кој се утврдува акумулацијата.

Акумулацијата во однос на просечно користените средства се пресметува така што средствата издвоени за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите се поделуваат со просечно користените средства, за периодот за кој се утврдува акумулацијата.

Личниот доход и средствата за заедничка потрошувачка по работник се пресметуваат така што чистиот доход намален за средствата за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот и за создавање и обновување на резервите се поделува со просечниот број работници, за периодот за кој се утврдува чистиот доход.

Чистиот личен доход по работник се пресметува така што вкупните средства за лични доходи исплатени на работниците се поделуваат со просечниот број работници.

### Член 142

Пресметувањето на показателите во смисла на член 141 од овој закон може да се врши и со сведување на просечниот број работници на просечниот број условни работници, како аналитичка категорија на начинот утврден со прописите од член 143 на овој закон.

### Член 143

Сојузниот извршен совет, во соработка со надлежните органи на републиките односно на автономните покраини, по претходно прибавено мислење од Сојузот на синдикатите на Југославија и од Стопанската комора на Југославија, може, покрај показателите од член 140 на овој закон, да пропише за целите на анализата, планирањето и статистичкото следење и други показатели врз основа на кои се искажуваат резултатите од трудот на работниците и од работењето на основната организација и другите односи во управувањето со доходот и во стопанисувањето со општествените средства.

Службата на општественото книговодство, во соработка со Сојузниот завод за општествено планирање по претходно прибавено мислење од Сојузот на синдикатите на Југославија и од Стопанската комора на Југославија, поблиску го определува начинот на утврдувањето на показателите од член 140 на овој закон, како и на показателите од став 1 на овој член, кои методолошки и според содржината треба да бидат меѓусебно усогласени.

### Член 144

Резултатите од трудот на работниците и од работењето на основната организација мораат да се искажуваат на начинот и во роковите што обезбедуваат работниците и органите на управувањето во основната организација и во другите организации на здружениот труд со кои ги здружиле трудот и средствата и надлежните органи на општествено-политичката заедница да можат да ги утврдуваат, разгледуваат и оценуваат резултатите од трудот на работниците и од работењето на основната организација и, врз таа основа, да преземаат соодветни мерки.

Резултатите од трудот на работниците и од работењето на основната организација, што се искажуваат со утврдените показатели, се разгледуваат и оценуваат особено:

1) кога се подготвуваат и склучуваат самоуправни спогодби за основите на плановите на самоуправните организации и заедници и договори за основите на плано-

вите на општествено-политичките заедници, како и кога се подготвуваат, донесуваат и остваруваат тие планови;

2) кога се подготвуваат и склучуваат самоуправни спогодби и општествени договори за цените и за стекнувањето и распоредувањето на доходот и на чистиот доход на основната организација;

3) кога се утврдуваат и донесуваат одлуки и мерки за остварување на целите и задачите утврдени со самоуправни спогодби односно со договорите за основите на плановите, со тие планови и со други самоуправни спогодби односно општествени договори;

4) кога се донесуваат одлуки за распоредување на доходот и на чистиот доход на основната организација;

5) кога се расправа за други прашања од значење за стопанисувањето со општествени средства и за остварувањето на доходот на основната организација;

Податоците утврдени врз основа на показателите од член 140 и од член 143 став 1 на овој закон, задолжително се доставуваат до Службата на општественото книговодство, во роковите и на начинот што ќе го пропише таа служба. Тие податоци, под условите определени со закон, се достапни за јавноста.

### Член 145

Организациите на здружениот труд и други самоуправни организации и заедници што користат средства што работниците во основните организации, врз основа на самоуправна спогодба или врз основа на закон со кој е пропишана обврска за здружување на општествени средства, ги здружиле во банки или во други финансиски организации односно други самоуправни организации и заедници се должни, по правило, најмалку еднаш во шест месеци, да ги известуваат работниците во тие основни организации за резултатите од трудот во користењето на здружените средства.

Обврските од став 1 на овој член се остваруваат во роковите и на начинот утврден со самоуправната спогодба за здружување на трудот и средствата, со самоуправната спогодба за основање на банка или друга фи-

нансиска организација или со друг самоуправен општ акт што го донесува овластениот орган на банката или на друга финансиска организација, или со закон.

Член 146

Работниците во основната организација преку жиро-сметката на основната организација го остваруваат вкупниот приход на основната организација и располагаат со средствата со кои управуваат.

Член 147

За секоја основна организација се води книговодство, како и евиденција од значење за работата и одлучувањето во основната организација, во согласност со законот.

Основната организација, по правило, водењето на книговодството и евиденцијата од став 1 на овој член ќе и го довери на заедничката служба во работната организација и во други организации на здружениот труд во чиј е состав односно во која е здружена, а може да и го довери и на овластена специјализирана организација во спогодба со таа организација.

Основната организација може пресметувањето на покажателите според кои ги утврдува резултатите од трудот на работниците и од своето работење да ѝ го довери на заедничката служба, како и на овластена специјализирана организација, во спогодба со таа организација.

Член 148

Искажувањето на вкупниот приход и на доходот што ќе го остварат основните организации во рамките на работната организација или на друга организација се врши во збирен односно консолидиран биланс кој се составува на начинот уреден со самоуправната спогодба за здружување, во согласност со законот.

Во збирниот биланс се искажува збирот на вкупниот приход и на доходот на основните организации од став 1 на овој член.

Во консолидираниот биланс се искажува вкупниот приход и на доходот на основните организации од став 1 на овој член, намален за износите што се повторуваат со пресметката во интерниот промет.

Член 149

По истекот на секое тримесечје се составува периодична пресметка на основната организација.

На крајот од деловната година се составува завршна сметка на основната организација.

Член 150

Пред утврдувањето на периодичната пресметка, односно на завршната сметка, работниците во основната организација ги разгледуваат и оценуваат резултатите од својот труд и од работењето на основната организација, врз основа на информацијата и извештајот што го поднесува работоводниот орган на основната организација.

Работничкиот совет на основната организација може изработката на информацијата или извештајот од став 1 на овој член да и ја довери на овластена специјализирана организација.

За точноста на податоците и за стручните процени врз кои се засновани предлозите што ги содржи информацијата и извештајот од став 1 на овој член, како и за навременото поднесување на таа информација односно на тој извештај, одговараат работоводниот орган на основната организација или соодветната служба, односно овластената специјализирана организација на која и е доверена нивната изработка.

Член 151

Врз основа на информацијата и извештајот од член 150 на овој закон со кои се утврдуваат резултатите од трудот на работниците и работењето на основната организација по истекот на тримесечјето, работниците со

лично изјаснување донесуваат одлука за привремена распределба на остварениот доход.

Врз основа на информацијата и извештајот од член 150 на овој закон со кои се утврдуваат резултатите од трудот на работниците и од работењето на основната организација на крајот од деловната година, работниците со лично изјаснување донесуваат одлука за конечна распределба на остварениот доход.

Работничкиот совет ја утврдува периодичната пресметка, односно завршната сметка на основната организација.

Периодичната пресметка и завршната сметка на основната организација подлежат на оцена од Службата на општественото книговодство, во согласност со законот.

Член 152

Ако работниците во основната организација не можат да обезбедат средства за лични доходи според основите и мерилата утврдени со самоуправниот општ акт, ниту средства за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот во височината предвидена со самоуправната спогодба (минимална акумулација), или ако утврдат дека не остваруваат резултати од својот труд и од работењето на основната организација со кои обезбедуваат континуитет во репродукцијата и редовно работење на основната организација, должни се да донесат програма на мерки за отстранување на тие нарушувања.

Органот на управување во работната организација или во друга организација на здружениот труд во чиј состав е, односно во која е здружена основната организација и надлежниот орган на општествено-политичката заедница имаат право и должност на работниците во основната организација во која дошло до нарушување да им предложат да ја донесат програмата од став 1 на овој член, односно да ги преземат мерките утврдени во донесената програма, а ако не донеле програма — да преземат мерки за отстранување на нарушувањето.

Ако во рок од 30 дена од денот на давањето предлог во смисла на став 2 од овој член работниците во основната организација не донесат програма или не преземат мерки заради отстранување на нарушувањето, собранието на општествено-политичката заедница може, под условите и според постапката утврдена со законот, да ги определи мерките што се преземаат во случај на општествена заштита на самоуправните права и на општествената сопственост.

Работниците во основната организација се должни да ги преземат мерките од став 1 на овој член и во случај кога на крајот од пресметковниот период, во времето определено со законот, основната организација ќе има ненамирени втасани обврски.

## Член 153

Ако основната организација не може да ги извршува обврските спрема општествено-политичката заедница и самоуправната интересна заедница што се намируваат од доходот на основната организација, надлежните органи на општествено-политичката заедница и на самоуправната интересна заедница се должни, во согласност со програмата што ќе ја утврдеат заеднички со основната организација, да преземат мерки со кои се создаваат услови за отстранување на причините поради кои основната организација не е во можност да ги извршува своите обврски, а особено со кои се утврдуваат пониски стапки, се одлага извршувањето или се создаваат други поповолни услови за извршување на обврските за времето додека траат тие околности.

Надлежниот орган на самоуправната интересна заедница ги презема мерките од став 1 на овој член на начинот утврден со самоуправната спогодба.

Ако основната организација не оствари доход доволен да се надоместат личните доходи загарантирани со законот, не е должна да ги извршува обврските спрема општествено-политичката заедница и самоуправната интересна заедница што се намируваат од доходот.

Член 154

Основната организација има загуба во работењето (во натамошниот текст: работи со загуба) ако по завршната сметка не оствари доход во височината потребна да се надоместат средствата за привремено пресметаните и исплатени лични доходи или да се намират личните доходи загарантирани со законот за пресметковниот период на работењето за кој привремено не се пресметани и исплатени лични доходи, односно за кој не се намирени личните доходи загарантирани со законот.

Работниците во основната организација што работела со загуба се должни, во согласност со самоуправната спогодба за здружување, да преземат мерки за санација на основната организација, под условите и според постапката утврдена со законот.

Член 155

Работната организација или друга организација на здружениот труд во чиј состав е односно во која е здружена основната организација во која настанале нарушувања во работењето (член 152), односно што работи со загуба (член 154), како и општествено-политичката заедница, должни се, во согласност со начелото на заемност и солидарност, да и даваат економска и друга помош на таа основна организација, ако е тоа во нивни заеднички интерес, односно во општествен интерес.

Во случај од став 1 на овој член, основната организација, самата или спогодбено со други основни организации што се во составот на истата работна организација, односно што се здружени во иста организација на здружениот труд, обезбедува непосредно или преку самоуправната интересна заедница за вработување, во согласност со начелото на заемност и солидарност, преквалификација и вработување, ако престане потребата од работа на работниците во таа основна организација, или ако е извесно дека основната организација ќе престане со работата.

## Глава III

# ПРАВА, ОБВРСКИ И ОДГОВОРНОСТИ НА ОРГАНИТЕ НА ОПШТЕСТВЕНО-ПОЛИТИЧКИТЕ ЗАЕДНИЦИ ВО СТЕКНУВАЊЕТО И РАСПРЕДЕЛБАТА НА ДОХОДОТ

### Член 156

Органите на општествено-политичките заедници во рамките на својата надлежност се должни, во согласност со правата и должностите утврдени со уставот и законот, да создаваат услови врз самоуправни основи што похармонично и постабилно да се развиваат односите во стекнувањето на доходт во здружениот труд и да се доведат во што поцелосна согласност посебните интереси и самостојното дејствување на основните организации и на организациите на здружениот труд во кои се здружени тие со нивните заеднички интереси изразени во самоуправните спогодби и договори за основите на плановите и во општествените договори, како и со целите на развојот утврден со тие планови.

### Член 157

Со прописите што ги донесуваат и со мерките што ги преземаат за остварување на плановите, надлежните органи на општествено-политичките заедници се должни да обезбедуваат такви услови за развој на односите во стекнувањето на доходот во здружениот труд со кои се овозможува:

1) рамноправност на работниците во основните организации во стекнувањето на доход во здружениот труд и во остварувањето на правата што ги имаат по основ на тековниот и минатиот труд;

2) слободно движење и здружување на трудот и средствата на општествената репродукција во здружениот труд на целата територија на Социјалистичка Федеративна Република Југославија;

3) проширување на можностите за вработување и трајно подигање на производноста на трудот во здружениот труд, а со тоа и на вкупниот општествен труд;

4) што поцелосно и економски и општествено што порационално користење на средствата за производство и на другите средства на трудот во здружениот труд.

## Член 158

Ако со актите на органите на федерацијата, со кои се утврдува или спроведува заедничката економска политика, се нарушува рамноправноста на организациите на здружениот труд во стекнувањето на доходот и во располагањето со резултатите од трудот или се нарушува рамноправноста на републиките односно на автономните покраини на единствениот југословенски пазар, истовремено со утврдувањето на заедничката економска политика односно со донесувањето на мерките за нејзино спроведување се утврдува и се обезбедува соодветен облик на компензација, како составен дел на мерките на заедничката економска политика за соодветниот плански период.

## Член 159

Ако со законот, под условите утврдени со уставот, привремено се ограничи правото на работникот да располага во основната организација со дел од средствата на општествената репродукција, со тој закон, во согласност со правата и должностите на општествено-политичката заедница утврдени со уставот, се утврдуваат особено: случаите на привремено ограничување на правото на располагање со дел од средствата на општествената репродукција, обемот на средствата на кои се однесува тоа ограничување, времето на траењето на тоа ограничување и забраната на употребата на средствата спротивно на намените заради кои се ограничува располагањето со тие средства.

Ако со законот, под условите утврдени со уставот, се определи задолжително здружување на дел од средствата на општествената репродукција за финансирање на определени неопходни потреби на општествената репродукција, со тој закон, во согласност со правата и

должностите на општествено-политичката заедница утврдени со уставот, се утврдуваат особено: обврската за здружување на дел од тие средства; обемот на средствата на кои се однесува таа обврска; времето на траењето на таа обврска; забраната на употребата на средствата спротивно на намените за кои се пропишува обврската за нивно здружување; и учество во заедничкиот доход по основ на здружувањето на тие средства.

## Член 160

Ако организацијата на здружениот труд дојде во исклучителни економски тешкотии што не можеле да се отстранат со мерки за санација или со други мерки што таа ги презела односно што во согласност со законот ги презела друга организација на здружениот труд, надлежниот орган на општествено-политичката заедница е должен, во согласност со правата и должностите утврдени со уставот, да преземе мерки да и се даде на таа организација економска и друга помош; ако е тоа во општествен интерес, да се обезбеди нејзина санација, а особено да ја ослободи од обврската за плаќање на определени или на сите даноци и давачки што ги установила, или спрема неа да се применат пониски стапки или други поповолни услови за плаќање на даноците и давачките за времето додека траат исклучителните економски тешкотии на таа организација; да се поведе постапка за нејзина санација или да се преземат други економски и управни мерки, во согласност со законот.

Ако не ги преземе мерките од став 1 на овој член, или ако со преземените мерки не се отстранат исклучителните економски тешкотии во кои дошла организацијата на здружениот труд, надлежниот орган на општествено-политичката заедница е должен да поведе постапка за ликвидација, односно за отворање стечај над таа организација, ако се исполнети за тоа условите пропишани со законот.

## Глава IV

# МЕЃУСЕБНИ РАБОТНИ ОДНОСИ НА РАБОТНИЦИТЕ ВО ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

## Оддел 1

## ОПШТИ ОДРЕДБИ

### Член 161

Како работен однос на работниците во здружениот труд, во смисла на овој закон, се сметаат меѓусебните односи на работниците во основната организација односно во работната заедница, што работниците во остварувањето на правото на работа со општествени средства ги воспоставуваат во заедничкиот труд со општествени средства и ги уредуваат со самоуправни општи акти со кои ги утврдуваат, во согласност со законот, поединечните и заедничките права, обврски и одговорности.

Како работен однос, во смисла на став 1 од овој член, се сметаат во согласност со законот и меѓусебните односи во трудот во договорната организација на здружениот труд, во земјоделската или друга задруга и во другите облици на здружување на трудот и средствата.

### Член 162

Одредбите на овој закон за работниот однос се применуваат врз работниците во организациите на здружениот труд кои вршат дејности од посебен општествен интерес, ако во поглед на засновањето и престанувањето на работниот однос односно остварувањето на определени права и обврски во тие организации со закон не е определено поинаку.

### Член 163

Одредбите на овој закон за работниот однос на работниците во основните организации се применуваат врз работниците во работните заедници, ако со закон не е определено поинаку.

### Член 164

Работниот однос на работниците во работните заедници на органите на општествено-политичките заедници се уредува со закон, а кога тоа го дозволува природата на дејноста на органите и со самоуправна спогодба, односно со договор на работната заедница и на тие органи и со самоуправни општи акти на работната заедница.

### Член 165

Работниот однос што настанува помеѓу работните луѓе кои самостојно вршат дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани и работниците чиј труд, како дополнителен, го користат во вршењето на таа дејност, се уредува во согласност со законот.

### Член 166

Работниците во работен однос имаат, во согласност со законот, право на здравствена заштита и други права во случај на болест, намалување или губење на работната способност и старост, како и права на други облици на социјална сигурност.

Работниците — жени во работен однос имаат право на посебна заштита за време на бременост, породување и мајчинство.

Младината во работен однос ужива посебна заштита при работата.

Работниците на кои привремено ќе им престане работниот однос имаат, во согласност со законот, право на здравствена заштита во случај на болест и инвалидност, право на материјално обезбедување и други права за време на привремената невработеност.

Работниците во работен однос имаат определени обврски спрема самоуправните интересни заедници во кои ги остваруваат правата од ст. 1, 2 и 4 на овој член и спрема општествената заедница.

## Оддел 2

## ЗАСНОВАЊЕ НА РАБОТЕН ОДНОС

### Член 167

Секој може слободно, рамноправно и под еднакви услови, на начинот уреден со законот и сосамоуправниот општ акт да заснове работен однос со работниците во основната организација.

### Член 168

Работен однос може да заснове секој оној што ги исполнува условите што работниците во основната организација ќе ги утврдат според потребите на процесот на трудот, условите на трудот, работите и работните задачи во таа организација, во согласност со самоуправниот општ акт и со законот.

Работен однос може да заснове лице кое наполнило 15 години и кое има општа здравствена способност.

Се смета дека инвалидните лица, кои се оспособени за вршење на определени работи, односно за извршување на определени задачи, имаат здравствена способност за вршењето на тие работи односно задачи.

Странски државјани и лица без државјанство можат да засноват работен однос под условите од ст. 1 и 2 на овој член и под условите утврдени со сојузен закон.

### Член 169

Никој не може да започне да работи во основна организација пред да заснове работен однос на начинот и под условите утврдени со самоуправниот општ акт и со законот, освен ако во согласност со законот врши привремени односно повремени работи (член 175).

### Член 170

Кога во основната организација надлежниот орган, врз основа на планот и самоуправните општи акти, ќе утврди дека во процесот на трудот, односно во производ-

ството, постои потреба да се зголеми бројт на работниците за вршење на определени работи односно работни задачи, донесува одлука да се заснове работен однос со други работници и го утврдува бројот на потребните работници.

Врз основа на одлуката од став 1 на овој член основната организација е должна да ги објави, на начинот утврден со законот, условите што работникот треба да ги исполнува за вршење на работите односно работните задачи, за чие вршење ќе заснове работен однос (оглас односно конкурс).

Ако одлуката се однесува на работи односно работни задачи на работници кои имаат посебни овластувања и одговорности, објавувањето на условите се врши, во смисла на став 2 од овој член, преку јавен конкурс со назначување на времето за кое се врши пополнувањето.

По исклучок, во случаите утврдени со законот работен однос може да се заснова без јавно објавување на оглас односно конкурс

## Член 171

Ако работникот од член 170 став 3 на овој закон, по истекот на времето на кое е избран, не биде на конкурсот повторно избран, не му престанува работниот однос и има право да работи на други работи односно да врши други задачи што и одговараат на неговата стручна подготовка односно работна способност стекната со работа во истата или во друга основна организација во составот на истата или на друга работна организација здружена во сложена организација на здружениот труд односно во нивните работни заедници, согласно со самоуправната спогодба.

Одредбата на став 1 од овој член важи и за индивидуалниот работоводен орган, односно за претседателот на колегијалниот работоводен орган, кој нема да биде повторно избран, односно на кого ќе му престане функцијата пред истекот на мандатот.

Член 172

Избор помеѓу кандидатите кои се пријавиле по огласот односно конкурсот врши работничкиот совет или комисијата што ја именува тој, според постапката утврдена со самоуправниот општ акт во согласност со законот.

Ако од кандидатите не биде избран никој, се распишува нов конкурс, односно се објавува нов оглас.

Член 173

Се семта дека работникот засновал работен однос кога ќе даде писмена изјага дека е запознаен со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос и со другите самоуправни општи акти со кои се уредуваат неговите права, обврски и одговорности и со статутот на основната организација и дека ги прифаќа.

Пред давањето на писмена изјава, на работникот мораат да му се врачат самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос и статутот на основната организација.

Ако работникот не започне да работи во основната организација оној ден кога ја дал писмената изјава од став 1 на овој член, правата, обврските и одговорностите што ги има во работниот однос ги остварува од денот кога започнал да работи, определен во согласност со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос.

Ако работникот од неоправдани причини не започне да работи определениот ден, се смета дека не засновал работен однос.

Член 174

Работен однос се заснова на време чие траење не е однапред определено (работен однос на неопределено време).

По исклучок, во случаите и под условите утврдени со законот, работен однос може да се заснове на

време чие траење е однапред определено (работен однос на определено време).

Работниците во основната организација со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос ги утврдуваат работите односно работните задачи и случаите кога работникот заснова работен однос на определено време (работи што според својот карактер траат определено време — сезонски работи, зголемување на обемот на работата кое трае пократко, замена на отсутен работник кој е на отслужување на воениот рок, кој врши јавни и општествени должности, кој е на подолго отсуство и др.).

Во случаите од став 2 на овој член работникот ги има сите права, обврски и одговорности како и работниците кои засновале работен однос на неопределено време, а права чиј обем се утврдува според придонесот кон работата или според должината на работното време — и зависно од тој придонес односно од должината на работното време.

Член 175

Се семта дека работникот кој за основната организација врши привремени или повремени работи не е во работен однос во смисла на овој закон.

Во смисла на став 1 од овој член, како привремена односно повремена работа се смета работата што врз основа на договор се врши во основната организација, а која, со оглед на нејзиниот процес на трудот, не се врши како постојана и непрекината работа, туку трае определено пократко време или потребата за вршење на таа работа настанува одвреме-навреме. Со законот се утврдуваат условите под кои можат да се склучуваат договори за извршувањето на овие работи и нивното траење.

Работникот може со договор да преземе обврска сам или заедно со членовите на своето семејство да врши продажба на одделни производи од определен вид, односно да врши определени сезонски работи (продажба на печат, прехранбени производи и др.), под условите и на начинот утврден со законот.

## Член 176

Приправникот заснова работен однос на неопределено време, ако со самоуправниот општ акт е утврдено дека по завршениот приправнички стаж и положениот стручен испит ќе се распореди на работите односно работните задачи утврдени со тој акт, односно ако со закон е утврдена обврска на организациите на здружениот труд под определени услови да примаат приправници на неопределено време.

Приправникот заснова работен однос на определено време ако во основната организација не постојат услови по завршениот приправнички стаж и положениот стручен испит да се распореди на соодветните работи односно работни задачи.

Со самоуправниот општ акт, во согласност со законот, се утврдува во кои случаи приправникот заснова работен однос на определено време.

Условите под кои се прима приправникот мораат да бидат објавени во огласот односно конкурсот за прием на приправник.

## Член 177

Работникот има право и должност да ги врши работите односно работните задачи заради чие вршење го засновал работниот однос.

За времето на траењето на работниот однос работникот може, во согласност со самоуправниот општ акт и со законот, да биде распореден во основната организација во која работи на секоја работа односно работна задача која и одговара на неговата стручна подготовка односно работна способност стекната со работа, врз основа на утврдените потреби на работата, во согласност со критериумите предвидени во тој акт.

По исклучок работникот може, со негова согласност, да се распореди привремено или трајно да врши работи односно да извршува работни задачи за кои се бара пониска стручна подготовка од онаа што ја има.

Со самоуправната спогодба за здружување во работната организација односно во сложена организација на здружениот труд се утврдуваат случаите и условите под кои работникот од една основна организација може

да се распореди во друга основна организација во рамките на иста работна или сложена организација на здружениот труд, на работи односно работни задачи што и одговараат на неговата стручна подготовка односно работна способност стекната со работа.

Со самоуправанта спогодба за здружување во работна организација односно во сложена организација на здружениот труд се утврдува правото на работникот, кога ќе престане потребата да работи во основната организација поради економски тешкотии во кои дошла основната организација, поради технички и технолошки унапредувања, или поради нејзиното здружување, да премине на работа во друга основна организација во составот на истата или друга работна организација или работна зедница, според неговата стручна подготовка односно работна способност стекната со работа.

Во случаите од ст. 4 и 5 на овој член работниот однос се заснова без објавување на оглас односно конкурс.

Работникот од ст. 4 и 5 на овој член заснова работен однос со работниците во друга основна организација според одредбите од член 173 на овој закон.

Кога работната организација односно сложената организација на здружениот труд ќе престане да постои, работниците во работната заедница на таа организација се распоредуваат во согласност со одредбите на ст. 1 до 7 од овој член.

### Член 178

Работникот има право и должност совесно и грижливо да ги врши доверените работи и да ги извршува работните задачи и постојано да го усовршува своето знаење, способности и работни вештини, за да ги врши што поуспешно определените работи и да ги извршува работните задачи, како и должност да се придржува кон утврдената работна дисциплина.

За непридржување кон своите должности од став 1 на овој член, работникот е одговорен во согласност со одредбите од овој закон.

Оддел 3

## УТВРДУВАЊЕ НА ПРАВАТА, ОБВРСКИТЕ И ОДГОВОРНОСТИТЕ НА РАБОТНИЦИТЕ ВО РАБОТЕН ОДНОС

Член 179

Работниците слободно и рамноправно, во согласност со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, ги утврдуваат меѓусебните права, обврски и одговорности во трудот со самоуправен општ акт со кој се уредува работниот однос.

Самоуправниот општ акт од став 1 на овој член мора да биде во согласност и со законот, самоуправната спогодба, статутот и со општествениот договор.

Со самоуправниот општ акт од став 1 на овој член работниците се должни да ги уредат особено:

1) условите што работникот треба да ги исполнува за вршењето на определени работи односно работни задачи, што во основната организација се вршат според нејзината дејност и природа, технологија и други услови на трудот, работите односно работните задачи при чие вршење работниците имаат посебни овластувања и одговорности, обврските во поглед на обезбедувањето услови за преквалификација на инвалидите на трудот и други инвалидни лица и работите и работните задачи на кои се вработуваат тие; постапката за донесување на одлука за работите односно работните задачи за кои ќе се заснова работен однос; случаите и условите под кои работниците можат или се должни привремено или трајно да вршат и други работи односно работни задачи (распоредување на работниците); траењето и распоредот на работното време, основите и условите за престанување на работниот однос;

2) основите и мерилата за распоредување на чистиот доход во основната организација;

3) основите и мерилата за вреднување на трудот за распределбата на средствата за лични доходи на ра-

ботниците и начинот на искажување, пресметување и исплатување на личните доходи на работниците;

4) обврските на работниците во трудот и нивната одговорност за повреда на работните обврски и за сторена штета; повредите на работните обврски што се сметаат како полесни односно како потешки повреди на работната обврска; поведување и водење на постапката и за изрекување на мерките што можат да се преземат спрема работниците за повреда на работните обврски; роковите на застареноста на поведувањето и водењето на постапката и роковите на застареноста на извршувањето на мерките;

5) обврските во поглед на општонародната одбрана и општествената самозаштита;

6) заштитата на работниците при работа, мерките со кои се чува, обезбедува и унапредува работната средина на работниците; посебната заштита на жените, младината, инвалидите на трудот и другите инвалидни лица; правата и обврските на работниците на образование и усовршување според потребите на трудот; условите и начинот на користење на одмор и отсуство и другите права и обврски што ги остваруваат работниците во основната организација или преку неа, односно на начинот утврден со законот; правата што на работниците по престанувањето на работниот однос им припаѓаат врз основа на минатиот труд.

Правата, обврските и одговорностите во трудот работниците можат да ги уредуваат со еден или повеќе самоуправни општи акти.

## Член 180

Работниците во основните организации во состав на иста работна организација со самоуправна спогодба за здружување во работна организација ги утврдуваат заедничките основи и мерила за уредување на определени права, обврски и одговорности што произлегуваат од заедничките интереси.

Работниците во основните организации во состав на разни работни организации, кои во рамките на сложената организација на здружениот труд воспоста-

виле меѓусебни односи заради остварување на заеднички задачи и интереси, можат со самоуправна спогодба да ги утврдат заедничките основи и мерила за уредување на определени права, обврски и одговорности.

Работниците се должни самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос да го усогласат со заедничките основи и мерила утврдени според ст. 1 и 2 од овој член.

Ако работниците во основната организација не го усогласат самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос, работниците во таа основна организација и работниците во другите основни организации со кои склучиле самоуправна спогодба, општествениот правобранител на самоуправувањето, синдикатот, органот на самоуправната работничка контрола и собранието на општествено-политичката заедница, можат да поведат спор пред судот на здружениот труд заради усогласување на тој самоуправен општ акт со заеднички утврдените основи и мерила.

### Член 181

Своите права, обврски и одговорности што ги имаат во основната организација и во сите други облици на здружување на трудот и средствата, работниците ги остваруваат во основната организација, ако со самоуправната спогодба, во согласност со законот, не е определено поинаку.

За остварувањето на поединачните права, обврски и одговорности на работниците одлучува работничкиот совет. Работничкиот совет може за одлучување за остварувањето на поединечните права и обврски на работниците да формира комисии.

Во основната организација во која не е формиран работнички совет, за правата и обврските на работниците одлучуваат сите работници, ако за одлучување за тие права и обврски не формираат комисии.

За одлучување за одговорноста поради повреда на работните обврски на работниците се формира посебна комисија (дисциплинска комисија).

Одлуката со која се решава за право, обврска или одговорност на работник, мора да му се достави на работникот во писмена форма.

Член 182

Работниците во основната организација се должни своите работи и работни задачи да ги организираат и вршат на таков начин што во заедничкиот труд да ги остваруваат што поуспешно обврските од самоуправната спогодба за основите на планот и задачите што произлегуваат од планот.

Член 183

Заради остварување на што поповолни резултати во извршувањето на заедничките работи и работни задачи во основната организација работниците можат, во согласност со карактерот на процесот на трудот и со условите на трудот, земајќи ги предвид научните методи и современите достигања, да го организираат работењето по работни единици, групи, работни или производствени одделенија, смени и други облици на вршењето на трудот.

Во облиците на организирањето на работењето од став 1 на овој член работниците не можат да ги остваруваат правата, обврските и одговорностите што ги остваруваат во основната организација, ако со овој закон не е определено поинаку.

Член 184

Работното време на работниците во основната организација не може да биде подолго од 42 часа во неделата.

Работниците го утврдуваат работното време со самоуправен општ акт во согласност со законот (полно работно време).

Во определени дејности и во определени случаи, кога тоа го бараат природата на работата односно на

работната задача или исклучителни околности, со закон може да се пропише работното време на работниците во определен временски период во текот на годината да изнесува повеќе од седум часа дневно, а во преостанатиот период на годината пократко од седум часа дневно, со тоа што вкупното работно време да не биде во просек подолго од 42 часа неделно.

По исклучок, работното време на работниците, за ограничен период, може да трае подолго од 42 часа во неделата, под условите утврдени со самоуправниот општ акт во определени случаи пропишани со законот.

Ако со законот е утврдено неделното работно време на работниците да биде пократко од 42 часа неделно, така утврденото работно време се изедначува со полното работно време.

Работната недела трае најмалку пет работни дена.

Работниците го утврдуваат работното време и распоредот на тоа време во основната организација така што да обезбедат што поцелосно и порационално користење на средствата на трудот и што поефикасно и попродуктивно користење на трудот на работниците, како и да обезбедат усогласеност на заедничкиот труд во основната организација и на заедничкиот труд со работниците во другите основни организации со кои се поврзани во остварувањето на заедничките интереси.

Со утврдувањето и распоредот на работното време работниците обезбедуваат и време за одмор во текот на работата. Одморот во текот на работата мора да се организира на начин со кој се обезбедува работата да не се прекинува во времето определено за работа со странки.

Работниците - жени можат да засноваат работен однос со работно време пократко од пропишаното полно работно време, под условите и на начинот пропишани со законот.

### Член 185

Распоредот, почетокот и завршувањето на работното време во областите на сообраќајот и врските, прометот на стоки на мало, угостителството, туризмот, за-

наетчиството и други услужни дејности, односно здравството и други општествени дејности, се усогласуваат со потребите на работниците и на другите работни луѓе, со почетокот на работата на организациите во кои работат и нивната локација со животните и други услови на местото односно средината во која живеат.

Распоредот, почетокот и завршувањето на работното време во дејностите од став 1 на овој член се утврдуваат со самоуправна спогодба помеѓу организаијата на здружениот труд, самоуправната интересна заедница, организацијата на потрошувачите и друга заинтересирана организација.

Собранието на општествено-политичката заедница може, а во случаите определени со закон е должно, со своја одлука да го утврди распоредот, почетокот и завршувањето на работното време во областите од став 1 од овој член.

Член 186

Работното време што е, во согласност со законот, утврдено како време поминато на работа ноќе, се смета како посебен услов на трудот при утврдувањето правата на работниците на работа и по основ на трудот.

Член 187

Работникот во работен однос кој работи на работи односно работни задачи за кои е предвидено работно време пократко од полното работно време (член 184) став 2) има право, под условите и на начинот утврдени со законот, да заснова работен однос во повеќе основни организации односно работни заедници и на тој начин да остварува полно работно време.

Работникот во работен однос кој во една основна организација односно работна заедница остварува на работите и работните задачи што ги врши полно работно време може, под условите и на начинот утврдени со законот, да работи и во друга основна организација односно работна заедница.

## Член 188

Работниците во основната организација или заедно со работниците во други основни организации во иста или во други работни организации, во самоуправните интересни заедници, други самоуправни организации и заедници и општествено-политички заедници здружуваат, во согласност со законот и самоуправната спогодба, од доходот на основната организација и од својот личен доход средства заради заемно обезбедување на својата социјална и материјална сигурност кога поради технички и технолошки унапредувања, економски тешкотии, здружување на основната организација или други причини утврдени со законот ќе престане потребата да работат во основната организација во која се во работен однос или кога е поведена постапка за престанување на нивната основна организација, односно на работната организација во чиј состав се наоѓа нивната основна организација, како и заради стручно оспособување (доквалификување, преквалификување и слично) за работа според потребите на технолошките и другите унапредувања, односно заради обезбедување материјална и социјална сигурност до заснователето на работен однос со работниците во друга основна организација.

## Член 189

Работниците во основната организација имаат право и должност во согласност со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, со законот, со општествените договори и самоуправните спогодби да обезбедат:

— право на работниците на одмор во текот на денот, одмор помеѓу два работни дена, неделен одмор, годишен одмор и други одмори без оглед дали работното време е определено во пократко или подолго траење во смисла на член 184 ст. 3 и 4 на овој закон како и право на отсуства;

— посебна заштита на бремените жени од тешка работа, од штетно влијание при работата, од прекувремена и ноќна работа; породилно отсуство, скратено ра-

ботно време по породувањето и за време на негата на малото дете, како и други права со кои се обезбедува заштита на функцијата на мајчинството;

— заштита на младината од работа на тешки работи од ноќна и прекувремена работа;

— заштита на инвалидите на трудот и другите инвалидни лица со обезбедување на нивната преквалификација односно доквалификација и на работи односно работни задачи на кои можат да работат според извршеното преквалификување односно доквалификување.

На работникот мора да му се обезбеди и неделен одмор во траење од најмалку 24 часа непрекинато.

Член 190

Работниците во основната организација имаат право и должност да создаваат услови за работа и да преземаат мерки за заштита при работата, што ги обезбедуваат нивниот физички интегритет, здравјето и личната сигурност при работата и да се придржуваат кон пропишаните мерки и нормативи за заштита при работата, како и да обезбедат заштита од други опасни и штетни влијанија врз нивната здравствена и работна способност.

Работниците во основната организација учествуваат во утврдувањето, преземањето и спроведувањето на мерките за зачувување, унапредување и заштита на човековата средина, а во основната организација се должни својот труд да го организираат во согласност со самоуправните општи акти и со прописите за заштита на човековата средина.

Работникот има право да одбие да работи ако му се заканува непосредна опасност по животот или здравјето поради тоа што не се преземени пропишаните мерки за заштита при работата.

Во случајот од став 3 на овој член, мораат веднаш да се преземат мерки за остварување на непосредната опасност по животот односно здравјето на работникот, а работникот може за тоа време да се распореди да врши работи односно да извршува работни задачи што ѝ одговараат на неговата стручна подготовка и други работни способности стекнати со работата.

## Член 191

Работниците што поради заминување на отслужување односно дослужување на воениот рок ќе ја прекинат работата во основната организација односно во работната заедница имаат право, во рок од 30 дена по отслужувањето односно дослужувањето на воениот рок, да се вратат на работа во истата основна организација односно работна заедница на работите односно на работните задачи што порано ги вршеле или на други работи односно работни задачи што ѝ одговараат на нивната стручна подготовка односно работна способност стекната со работа.

Право да се врати на работа во истата основна организација, под условите и на начинот утврден со самоуправниот општ акт или со законот, има и работникот кого што основната организација го упатила на работа во странство, односно кој е упатен во странство во рамките на меѓународната техничка или просветно-културна соработка, ако пред заминувањето не го прекинал работниот однос, како и работникот што е упатен на стручно усовршување или образование со согласност од неговата основна организација односно работна заедница.

За времето на отсуствување од работата во смисла на ст. 1 и 2 од овој член, мируваат правата и обврските што се стекнуваат од работа и по основ на работа во основната организација односно работната заедница, освен оние права и обврски за кои со законот е определено поинаку,

## Член 192

Работникот избран односно именува на самоуправна, јавна или друга општествена функција, чие вршење бара привремено да престане да работи во основната организација има право, во согласност со законот, по престанувањето на функцијата што ја вршел, да се врати на работа во истата основна организација, на работите што ги работел или на други работи што ѝ одговараат на неговата стручна подготовка и работна способност стекната со работа.

## Оддел 4

## ОДГОВОРНОСТ ЗА ВРШЕЊЕТО НА РАБОТНИТЕ ОБВРСКИ

### Член 193

Работниците се меѓусебно и лично одговорни за совесно извршување на работните обврски во работниот однос.

Работникот одговара за непридржувањето кон одлуките донесени во организацијата во која работи, за повредата на работните обврски и за други повреди на работната дисциплина, кога повредата ќе ја направи по своја вина.

Работникот одговара во основната организација дисциплински и материјално.

### Член 194

Со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос се утврдуваат повредите на работните обврски.

Со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос како потешки повреди на работните обврски можат да се утврдат: неизвршувањето или несовесното, ненавременото и небрежното извршување на работите и други обврски; повредата на одредбите за обезбедувањето од опасност од пожар, експлозија или други елементарни непогоди; незаконитото располагање со општествени средства и други незаконити дејства; давањето неточни податоци, ако тоа било од суштествено влијание врз донесувањето на одлуките во основната организација; давањето неточни податоци од страна на одговорните органи со кои работникот се измамува во поглед на остварувањето на правата што ги остварува во здружениот труд; пропуштањето на дејствието со кое се попречува или оневозможува процесот на трудот или управувањето во основната организација; злоупотребата на положбата или пречекорувањето на даденото овласту-

вање; оневозможувањето на работник да изврши увид во исправите и работењето на организацијата на здружениот труд ако тој увид е потребен за остварување на неговите права; непреземањето или недоволното преземање на мерки за заштита на работниците при работата или заштитата на општествените средства; приемот на работниците на работа спротивно со одредбите на овој закон; одбивањето да се извршат работи односно работни задачи или работни налози ако за тоа не постојат оправдани причини; неовластената послуга со средства доверени на работниците за извршување на работите, односно на работните задачи; доаѓањето на работа во пијана состојба или употребата на алкохол или друго наркотично средство за време на работата кое ја намалува способноста за работа; предизвикувањето неред или тепачка во основната организација; неоправданото изостанување од работа; неизвршувањето, нередовно или ненавремено вршење на работите односно работните задачи што се однесуваат на општонародната одбрана и општествената самозаштита; небрежното вршење на работите односно работните задачи што може да доведе до повреда на деловна, воена или друга утврдена тајна со законот или со самоуправниот општ акт; недоставувањето на исправи и податоци на барање од овластени органи или организации; секоја друга повреда на работната и друга обврска што според самоуправниот општ акт претставува потешка повреда на работните обврски.

Член 195

За повреди на работните обврски и за други повреди на работната дисциплина на работникот може да му се изрече една од следниве дисциплински мерки:

— опомена;

— јавна опомена;

— распоред на други работи односно работни задачи за определено време во согласност со законот;

— парична казна;

— престанување на работниот однос.

Мерките од став 1 на овој член можат да му се изречат на секој работник без оглед на посебните овластувања и одговорности што тој работник ги има.

## Член 196

Парична казна може да се изрече само за следниве потешки повреди на работните обврски односно други повреди на работната дисциплина: неизвршувањето или небрежното, нередовното или ненавременото вршење на работите односно работните задачи поради што се загрозува животот или безбедноста на луѓето или материјалните добра од поголема вредност; предизвикувањето тепачка или неред во основната организација; небрежното вршење на работите односно работните задачи што може да доведе до повреда на деловна, воена или друга тајна утврдена со законот или со самоуправната спогодба; невршењето односно нередовното или ненавременото вршење на работите односно работните задачи од посебно општествено значење; непреземањето или недоволното преземање на мерки за заштита на работникот при работата или повредата на неговите самоуправни права; злоупотребата на положбата или пречекорувањето на даденото овластување; давањето неточни податоци со кои работникот се измамува во поглед на неговите права.

Мерката парична казна може спрема работник да се изрече до височината утврдена со законот со кој се утврдуваат и намените за кои можат да се употребат средствата од паричните казни.

## Член 197

Мерката престанување на работниот однос може да се изрече за потешки повреди на работните обврски со кои се предизвикува нарушување на односите во вршењето на работите, односно извршувањето на работните задачи, се оневозможува или отежнува работата на другите работници или на друг начин се предизвикуваат нарушувања во процесот на трудот.

Мерката престанување на работниот однос се изречува поради потешка повреда на работната обврска сторена со неоправдано изостанување од работа најмалку пет работни дена еднополруго.

Со самоуправниот општ акт, во согласност со законот, се утврдува бројот на работните денови на неоправдано изостанување од работа поради кое на работникот му се изречува мерката престанување на работниот однос, како и други потешки повреди на работните обврски поради кои се изречува оваа мерка.

Член 198

Извршувањето на мерките парична казна и престанување на работниот однос може да се одложи за времето утврдено со самоуправниот општ акт во согласност со законот.

Ако работникот во текот на времето за кое е одложено извршувањето на казната не изврши повторно потешка повреда на работните обврски, се смета дека мерката не е изречена.

Член 199

За утврдување на повредите на работните обврски или на други повреди на работната дисциплина, за утврдување на одговорноста и изречување на мерките за тие повреди во основната организација се формира дисциплинска комисија.

Повеќе основни организации во иста работна организација можат да формираат заедничка дисциплинска комисија.

Ако со повредата на работната обврска или со други повреди на работната дисциплина настанала штета, дисциплинската комисија може да донесе одлука за надомест на штетата или да даде иницијатива за поведување на постапка за надомест на штетата.

Член 200

Дисциплинската комисија се состои од непарен број членови, вклучувајќи го и претседателот.

Претседателот и другите членови на дисциплинската комисија ги избираат работниците на начинот на кој се избира работничкиот совет, а за времето утврдено со самоуправниот општ акт.

Определен број, но не повеќе од една четвртина од вкупниот број на членовите на дисциплинската комисија, мораат да бидат лица надвор од основната организација а ги избираат работниците од листата што ја утврдува соборот на здружениот труд на собранието на општината на чија територија се наоѓа основната организација на предлог од синдикатот според постапката утврдена во став 2 од овој член.

За секој одделен случај на повикување на работник на одговорност, претседателот на дисциплинската комисија го утврдува нејзиниот состав, со тоа што еден член од дисциплинската комисија мора да биде од основната организација од која е работникот што се повикува на одговорност.

Член 201

Претседателот и членовите на заедничката дисциплинска комисија се избираат на начинот утврден во член 200 ст. 2 и 3 на овој закон.

Претседателот се избира во сите основни организации за кои се формира заедничка дисциплинска комисија, а секоја од тие организации избира ист број членови на комисијата.

Член 202

Постапка се поведува на барање од рабтничкиот совет, од индивидуалниот или од претседателот на колегијалниот работоводен орган, од органот на самоуправната работничка контрола, од општествениот правобранител на самоуправувањето и синдикатот, како и од надлежниот орган на општествено-политичката заедница.

Член 203

На работникот мора да му биде доставено барањето за поведување постапка пред идисциплинската комисија.

Работникот мора да биде сослушан пред дисциплинската комисија и мора да му се овозможи одбрана.

За поведувањето на постапката пред дисциплинската комисија мора да биде известен синдикатот.

Член 204

Постапката пред дисциплинската комисија е јавна, а таа комисија може, од причините на чувањето на воена, деловна или друга пропишана тајна со законот, да ја исклучи јавноста.

Во текот на постапката пред дисциплинската комисија мора да биде сослушано мислењето на синдикатот ако го доставил.

На барање односно со согласност од работникот, синдикатот може да го застапува во постапката пред дисциплинската комисија.

За сослушувањето на работникот и за спроведувањето на другите докази во претходната постапка, како и за расправата пред дисциплинската комисија, мора да се состави записник. Комисијата мора да состави записник за одговорноста на работникот и за примената на мерките.

Против одлуката на дисциплинската комисија работникот односно подносителот на барањето за поведување постапка можат да изјават приговор до работничкиот совет на основната организација во која работникот е во работен однос односно до комисијата утврдена со статутот во рок кој не може да биде пократок од 8 дена од денот на донесувањето на одлуката.

Против одлуката на заедничката дисциплинска комисија (член 199 став 2) приговор се поднесува до работничкиот совет на основната организација во која работникот е во работен однос.

Работничкиот совет односно комисијата од став 5 на овој член може одлуката да ја потврди, преиначи или укине.

Против одлуката на работничкиот совет односно на комисијата од став 5 на овој член работникот може да поведе постапка пред судот на здружениот труд во рок од 30 дена од денот на доставувањето на одлуката.

Ако работничкиот совет односно комисијата од став 5 на овој член не донесе одлука по приговорот во рок од 30 дена, може да се поведе постапка пред судот на

здружениот труд во рок од 30 дена по истекот на рокот во кој морала да биде донесена одлука по приговорот.

Член 205

Работникот кој во работата односно во врска со работата, намерно или од крајна небрежност ќе и предизвика штета на основната организација, должен е да ја надомести.

Ако штетата ја предизвикаат повеќе работници, секој работник е одговорен за делот од штетата што го предизвикал.

Ако за секој работник не може да се утврди делот од штетата што го предизвикал, се смета дека сите работници се еднакво одговорни и штетата ја надоместуваат во еднакви делови.

Ако повеќе работници предизвикале штета со умислено кривично дело, за штетата одговараат солидарно.

Член 206

Со самоуправен општ акт со кој се уредува работниот однос може да се утврди паушален износ на надоместот за штета предизвикана од страна на работник, што се одразила врз процесот на работата и извршувањето на обврските на други работници, а точниот износ не може да се утврди, или утврдувањето на износот би предизвикало несразмерни трошоци.

Со самоуправен општ акт од став 1 од овој член се утврдуваат дејствијата за кои може да се определи надоместот на штетата во паушален износ.

Со самоуправниот општ акт од став 1 на овој член се формира комисија која донесува одлука за паушалниот надомест на штетата и се определува орган што ја поведува постапката пред таа комисија.

Ако е штетата значително поголема од паушалниот износ на надоместот на штетата, основната организација може да го бара надоместот на штетата според одредбите на член 205 од овој закон.

Член 207

Постоењето на штетата од чл. 205 и 206 на овој закон и околностите под кои таа настанала, нејзината височина и кој ја предизвикал штетата се утврдува во основната организација.

Ако работникот не ја надомести штетата, основната организација поведува постапка пред судот на здружениот труд за надомест на штетата.

Член 208

Ако работникот претрпи штета на работа или во врска со работата има право од основната организација да бара надомест на штетата според општите начела за одговорност за штетата.

Ако основната организација во пропишаниот рок не ја надомести штетата, работникот има право надоместот на штетата да го бара пред судот на здружениот труд.

Член 209

Основната организација што му ја надоместила штетата на трето лице, што ја предизвикал работник во работата или во врска со работата намерно или поради крајно невнимание, има право да бара од работникот надомест на исплатениот износ согласно со одредбите на член 205 од овој закон.

Барањето на основната организација од став 1 на овој член застарува во рок од 6 месеци од денот на исплатениот надомест на штетата.

Член 210

Одредбите на овој закон за одговорноста на работниците за неизвршувањето на работните обврски и за одговорноста за штетата во основната организација се применуваат и на работниците во работната заедница

## Оддел 5

## ПРЕСТАНУВАЊЕ НА РАБОТНИОТ ОДНОС

### Член 211

На работникот му престанува работниот однос во основната организација:

1) ако писмено изјави дека не сака да работи во основната организација и дека го прекинува работниот однос;

2) ако со овластениот орган писмено се спогоди да му престане работниот однос во основната организација;

3) ако одбие да работи на работнто место што му е понудено, а кое ѝ одговара на неговата стручна подготовка и други работни способности стекнати со работа, односно ако во случаите од член 213 на овој закон одбие да се доквалификува или преквалификува за вршење на други соодветни работи.

На работникот може да му престане работниот однос во работната организација:

1) ако при стапувањето во работен однос ги премолчил или дал невистинити податоци во врска со условите на трудот, а тие податоци се суштествени за извршувањето на работите односно работните задачи заради кои го засновал работниот однос;

2) ако не ги исполнува своите обврски во трудот и на тој начин потешко ги повреди заедничките интереси на другите работници или на основната организација (потешка повреда на работните обврски — член 197).

На приправникот што засновал работен однос на неопределено време му престанува работниот однос во основната организација ако по истекот на приправничкиот стаж не го положи стручниот испит.

Работниците со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос, во согласност со законот, утврдуваат колку време работникот има право и должност да остане на работа во случаите од став 1 точ. 1 и 3 на овој член, со тоа што на работа не може да остане повеќе од шест месеци.

### Член 212

Ако се утврди дека потребата од работа на работниците престанала поради економските тешкотии во кои е доведена основната организација со неодговорниот однос на одделни работници спрема работата, работниците можат да одлучат на работниците, поради чиј неодговорен однос основната организација дошла во таква положба, да им престане работниот однос, во согласност со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос.

Постапката за утврдување на одговорноста на работниците од став 1 на овој член се утврдува со самоуправен општ акт.

### Член 213

На работникот не може да му престане работниот однос ако поради здружување на основните организации, поради технолошки и други унапредувања со кои се придонесува за зголемување на продуктивноста на трудот и за поголем успех на основната организација престане потребата од неговата работа во таа организација.

Работниците се должни при планирањето на технолошките и други унапредувања во основната органи зација да ги предвидат и потребите од работници во согласност со тие унапредувања; да утврдат дали стручната подготовка на работниците им одговара на новите технолошки и други унапредувања и дали постои можност тие стручно да се оспособат во врска со тие унапредувања; да обезбедат од чистиот доход на основната организација средства за организирање на нови работи, односно нови работни задачи за тие работници во истата или во други организации на здружениот труд, односно за нивно стручно оспособување, како и да предвидат, во согласност со член 177 од овој закон, распоредување на работниците чија работа повеќе не и е потребна на основната организација.

За остварувањето на целите од став 2 на овој член, со средства учествуваат и самоуправните интересни заедници за вработување, во согласност со законот.

### Член 214

Работникот на когошто, во случаите и под условите утврдени со самоуправната спогодба во согласност со законот, ќе му престане работниот однос во една основна организација заради преминување во друга основна организација, засновува работен однос со работниците во таа друга основна организација со денот на давањето на писмена изјава дека е запознаен со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос, со другите самоуправни акти со кои се уредуваат неговите права, обврски и одговорности и со статутот, и дека ги прифаќа.

Со денот на давањето на писмената изјава од став 1 на овој член, на работникот му престанува работниот однос со работниците во основната организација во која работел дотогаш.

### Член 215

На работникот за кого ќе се утврди дека нема способности за извршување на работите односно на работните задачи чие вршење му е доверено или за кого ќе се утврди дека потрајно не ги остварува резултатите од трудот што обично се остваруваат, може да му престане работниот однос ако одбие да работи на работите односно работните задачи што одговараат на неговата работна способност.

Фактите од став 1 на овој член ги утврдува комисијата што ја именува работничкиот совет од работници што мораат да ја имаат најмалку стручната подготовка на работникот чија способност се утврдува.

Комисијата врз основа на својот наод донесува одлука во смисла на став 1 од овој член.

### Член 216

На работникот му престанува работниот однос по силата на законот:

1) ако одбие да даде писмена изјава за прифаќањето на самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација — со де-

нот кога одбил да даде писмена изјава односно со истекот на последниот ден за давање на таква изјава;

2) ако на начинот пропишан со законот е утврдено дека е наполно неспособен за работа — со денот на доставувањето на правосилното решение за утврдување на целосната неспособност за работа во основната организација;

3) ако ги исполни условите за лична пензија — ако со законот не е поинаку определено — со денот кога решението за престанување на работниот однос стана конечно;

4) ако според одредбите на законот односно според правосилната одлука на судот или на друг орган му е забрането да врши определени работи односно работни задачи, а не може да му се обезбеди вршење на други работи односно работни задачи, — со денот на доставувањето на правосилната одлука до основната организација;

5) ако поради издржување на казна затвор мора да биде отсутен повеќе од шест месеци — со денот на стапувањето на издржување на казната;

6) ако му биде изречена мерка на безбедност, воспитна или заштитна мерка во траење подолго од шест месеци и поради тоа мора да биде отсутен од работа — со денот на почетокот на применувањето на таквата мерка.

На приправникот кој засновал работен однос на определено време само заради извршување на приправничкиот стаж, работниот однос му престанува по силата на законот со истекот на времето определено за приправничкиот стаж.

### Член 217

Работник во основна организација мора односно може да биде привремено оддалечен од работа во случаите и под условите утврдени со законот.

### Член 218

На работникот може, под условите и на начинот утврден со самоуправниот општ акт со кој се уредува

работниот однос и со законот, да му престане работниот однос кога е поведена постапка за престанување на неговата основна организација односно за престанување на работната организација во чиј состав се наоѓа неговата основна организација а нема можност, во согласност со одредбите на овој закон, да продолжи да работи во друга основна организација.

Член 219

Одлуката дека му престанал работниот однос во основната организација и причините за донесувањето на таквата одлука мораат на работникот да му се доставаат во писмена форма со поука за правото на приговор.

## Глава V

# ЗАШТИТА НА ПРАВАТА НА РАБОТНИЦИТЕ

Член 220

Работникот во здружениот труд има право да бара заштита на своите права пред самоуправните органи, судовите на здружениот труд и другите судови, како и пред другите надлежни органи во согласност со законот.

Член 221

Барање за заштита на правото работникот поднесува до органот определен со статутот на основната организација во рок од 30 дена од денот кога дознал за повредата на правото односно од денот кога му е врачена одлуката со која е повредено неговото право.

Поднесувањето на барањето од став 1 на овој член не го задржува извршувањето на одлуката со која се утврдува личниот доход а го задржува извршувањето на одлуката за другите неотуѓиви права на работниците и во другите случаи определени со законот.

Член 222

Надлежниот орган во основната организација е должен по браањето на работникот да донесе одлука во рок од 30 дена од денот на поднесувањето на барањето.

Ако за барањето е постигната писмена спогодба, гаа спогодба има сила на извршна исправа.

Работникот има право да присуствува на расправањето за неговото барање и да се изјасни за фактите од значење за донесувањето на одлуката.

Член 223

Надлежниот орган во основната организација е должен, пред донесувањето на одлука по барањето на работникот, да побара мислење од синдикатот.

Синдикатот може, на барање од работникот или со негова согласност, да го застапува работникот во остварувањето на неговото право.

Ако работникот не поведе постапка за заштита на своите права или ако одбие да го застапува синдикатот, а е повредено самоуправното право воопшто, постапка заради заштита на самоуправното право може да поведе синдикатот.

Синдикатот може да учествува во постапката пред надлежниот орган во основната организација.

Член 224

Ако не е задоволен со одлуката, или ако надлежниот орган во основната организација не донесе одлука во рок од 30 дена од денот на поднесувањето на барањето, работникот има право во натамошниот рок од 30 дена да бара заштита на правото пред судот на здружениот труд.

Заштита на правото пред судот не може да бара работникот кој претходно не барал заштита на правото пред надлежниот орган во основната организација, освен ако остварува парично побарување.

Член 225

Правосилната судска одлука доставена во постапката за заштита на правата на работник, работоводниот оргн или овластениот работник во основната организација е должен да ја изврши во рок од 15 дена од денот на доставувањето на судската одлука, ако во судската одлука не е определен друг рок.

Ако работоводниот орган или овластениот работ ник во основната организација не ја изврши судската одлука во рокот од став 1 на овој член, прави потешка повреда на работната обврска.

Член 226

Во поглед на заштитата на правата на учесниците пријавени по оглас односно конкурс, ако е избран кандидат кој не ги исполнува објавените услови или кандидат кој не се пријавил во објавениот рок, или ако на друг начин е повредена постапката за избор на пријавените кандидати, се применуваат одредбите на овој закон што се однесуваат на заштитата на правата на работниците.

**Глава VI**

## УПРАВУВАЊЕ СО ОПШТЕСТВЕНИТЕ СРЕДСТВА

**Оддел 1**

### ПРАВА, ОБВРСКИ И ОДГОВОРНОСТИ НА РАБОТНИЦИТЕ И НА ДРУГИТЕ РАБОТНИ ЛУЃЕ ВО ПОГЛЕД НА КОРИСТЕЊЕТО, УПРАВУВАЊЕТО И РАСПОЛАГАЊЕТО СО ОПШТЕСТВЕНИТЕ СРЕДСТВА

Член 227

Средства за производство и други средства на трудот во смисла на овој закон се предметите, материјалните права и паричните средства што работниците во ос-

новните и други организации на здружениовт труд и во работните заедници ги користат во работата и што, како производ на здружениот труд и доход остварен во здружениот труд, ќе ги произведат односно стекнат со тој труд и работење (во натамошниот текст: средства на трудот и работењето).

### Член 228

Основни средства, во смисла на овој закон, се предметите што ги сочинуваат средствата на трудот и работењето, а чиј век на употреба е подолг од една година и чија вредност делумно се пренесува врз производите на здружениот труд и се надоместува од остварените приходи во вид на амортизација.

Како основни средства се сметаат и предметите од став 1 на овој член што се во изградба, или се изградени а не се приведени кон целта, како и материјалните права што се услов на трудот и работењето, ако нивната вредност се надоместува од остварените приходи во вид на амортизација.

Другите средства на трудот и работењето се обртни средства.

### Член 229

Средствата за задоволување на заедничките потреби, во смисла на овој закон, се средствата што работниците ги издвојуваат од доходот на основната организација односно на работната заедница во која работат и од своите лични доходи, односно што другите работни луѓе ги издвојуваат од својот доход или од другите свои приходи и ги здружуваат за задоволување на своите лични и заеднички потреби и интереси.

Средства за задоволување на општите општествени потреби, во смисла на овој закон, се средствата што се обезбедуваат за финансирање на работата на органите на општествено-политичките заедници и за задоволување на други општи општествени потреби во општествено-политичките заедници.

## Член 230

Во остварувањето на правото на работа со општествени средства работниците во здружениот труд, во поглед на користењето, управувањето и располагањето со општествените средства, ги имаат правата, обврските и одговорностите утврдени со законот и со самоуправниот општ акт во согласност со законот.

## Член 231

Работниците во здружениот труд имаат право и обврска да ги користат општествените средства и да располагаат со нив во согласност со природата и намената на тие средства.

## Член 232

Работництие во здружениот труд имаат право и обврска да ги чуваат општествените средства, да ги заштитуваат од уништување и оштетување и со тие средства совесно и грижливо да ракуваат.

Работниците во здружениот труд имаат право и обврска да ги осигуруваат општествените средства, под условите и на начинот определен со законот.

## Член 233

Работниците во здружениот труд имаат право основните средства да ги расходуваат ако се физички дотраени или технички застарени (расходување на основните средства).

Ако основното средство е оштетено или уништено поради виша сила или на друг начин утврден со законот, работниците во здружениот труд имаат право да ја отпишат вредноста на тоа основно средство за износот на настанатата штета, на начинот и под условите утврдени со законот (отпис на вредноста на основните средства).

Работниците во здружениот труд ја усогласуваат вредноста според која се водат основните средства во

евиденцијата на општествените средства со нивната назарна вредност, во согласност со законот (ревалоризација на основните средства).

### Член 234

Работниците во основните организации со самоуправен општ акт ги утврдуваат условите под кои се даваат основните средства на привремено користење, а особено начинот на нивното користење, времето за кое се даваат на привремено користење и другите услови од заеднички интерес.

За основните средства што ги дала на привремено користење основната организација има право на надомест, кој се утврдува според начелата за здружување на трудот и средствата, а во согласност со законот.

### Член 235

Со средствата за заедничка потрошувачка управуваат работниците во здружениот труд што ги здружиле тие средства од чистиот доход на својата основна организација односно на работната заедница во која работат и од своите лични доходи, на начинот уреден со самоуправниот општ акт.

Средствата од став 1 на овој член не се сметаат како средства кои се материјален услов на трудот на работниците во основните и други организации на здружениот труд и во работните заедници, односно како средства кои се материјална основа на остварувањето на функцијата на самоуправните интересни заедници и на други самоуправни организации и заедници и на општествено-политичките заедници, и тие не можат да се земаат во извршување за намирување на обврските што ги имаат тие организации и заедници.

### Член 236

Работниците во здружениот труд се должни земјиштето или друго природно богатство да го користат под

општите услови пропишани со законот, како и под посебните услови под кои е тоа дадено на користење.

Работниците во здружениот труд што користат земјиште или друго природно богатство се должни, во свој заеднички и општ општествен интерес, како и во интерес на средината во која се наоѓа тоа, да го користат тоа земјиште односно друго природно богатство, на начинот со кој обезбедуваат зачувување, заштита и унапредување на човековата средина.

Член 237

Работниците и другите работни луѓе во самоуправната интересна заедница имаат право да управуваат со средствата што ги здружиле во таа заедница како со општествени средства, во согласност со самоуправната спогодба за основање на самоуправната интересна заедница, со нејзиниот статут и со законот.

Член 238

Работните луѓе во месната заедница во која солидарно ги задоволуваат своите лични и заеднички потреби и интереси имаат право да управуваат со општествените средства во таа месна заедница и, во управувањето со тие средства, да одлучуваат за нивното користење и за располагањето со нив, како и за здружувањето на тие средства со средствата со кои управуваат работниците во основните организации односно работниците и другите работни луѓе во самоуправните интересни заедници и во други самоуправни организации и заедници, во согласност со статутот и другите општи акти што ги донесуваат овластените органи на месната заедница.

Член 239

Работниците и другите работни луѓе имаат право, преку делегации и делегати во собранието на општествено-политичката заедница, да управуваат со средствата за задоволување на општите општествени потреби во таа општествено-политичка заедница и со управувањето со

тие средства да создаваат и обезбедуваат услови за свој живот и работа и за задоволување на општите општествени потреби.

Член 240

Работните луѓе што се организирани во општествено-политичка организација или во друга општествена организација определена со законот, како нејзини членови, имаат право да управуваат со средствата што со придонеси или по друг основ ги остварила таа организација и, управувајќи со нив како со општествени средства, да одлучуваат за користењето на тие средства и за располагањето со нив, во согласност со статутот и другите општи акти што ги донесуваат овластените органи на таа организација.

Зградите и другите недвижности со кои управуваат работните луѓе во организациите од став 1 на овој член, а што не служат за производството и вршење на друга стопанска дејност и не се користат заради стекнување на доход, не можат да се одземат од тие организации.

По исклучок, ако тоа го бараат потребите на планското уредување на просторот утврдени врз основа на законот или други интереси определени со законот, недвижностите од став 2 на овој член можат да се одземат од организациите од став 1 на овои член. Во тој случај, мораат да им се обезбедат недвижности или други услови што им овозможуваат непречено остварување на намената за која служеле одземените недвижности и што одговараат на нивната вредност.

Член 241

Граѓаните, здруженијата на граѓани и другите граѓански правни лица, во поглед на користењето на општествените средства, ги имаат правата, обврските и одговорности определени со законот.

Оддел 2

## ПРАВА, ОБВРСКИ И ОДГОВОРНОСТИ НА ОПШТЕСТВЕНИТЕ ПРАВНИ ЛИЦА ВО ПРАВНИОТ ПРОМЕТ НА ОПШТЕСТВЕНИТЕ СРЕДСТВА

### 1. Располагањето со општествените средства

Член 242

Општествените средства се во правен промет.

Општествените средства се, кога е тоа определено со законот, во ограничен правен промет или се вон од правниот промет.

Член 243

Општествените правни лица имаат право во правниот промет со општествени средства да склучуваат самоуправни спогодби и договори и да вршат други правни работи и дејствија во рамките на својата деловна способност (во натамошниот текст: право на располагање).

Во остварувањето на правото на располагање, општествените правни лица ги пренесуваат општествените средства врз други општествени правни лица, прибавуваат средства во општествена сопственост од носителите на правото на сопственост. ги отуѓуваат општествените средства на привремено користење, ги заменуваат општествените средства и по други основи располагаат со општествените средства.

Член 244

Основната организација има право на располагање со општествените средства со кои, во остварувањето на правото на работа со општествени средства, управуваат работниците во таа основна организација.

Со самоуправната спогодба за здружување може да се предвиди дека право на располагање со општествените средства од став 1 на овој чен илма и работната организација или друга организација на здружениот труд, во рамките на овластувањата што им ги дале

основните организации во нивниот состав, или што се утврдени со законот.

Работната заедница има право на располагање со општествените средства со кои, во остварувањето на правото на работа со општествените средства, управуваат работниците на таа работна заедница.

Член 245

Самоуправната интересна заедница, месната заедница, општествено-политичката организација, општествено-политичката заедница, односно друго општествено правно лице има право на располагање со општествените средства со кои управуваат работниците и другите работни луѓе во тоа општествено правно лице, во рамките на овластувањата што се утврдени со самоуправната спогодба, со статутот или законот.

Член 246

Самоуправната спогодба, односно договорот за пренесување на општествено средство без надомест, за отуѓување на општествено средство од општествена сопственост, за давање на привремено користење на општествено средство на друго општествено правно лице и за замена на општествено средство за друго средство во општествена сопственост или за средство над кое постои право на сопственост. се склучува во писмена форма.

Одредбата на став 1 од овој член не се однесува на општествените средства што општественото правно лице ги пушта во правен промет во рамките на своето редовно работење, како и во другите случаи определени со законот.

Самоуправните спогодби, односно договорите што се склучени спротивно со одредбата на став 1 од овој член се ништовни.

Член 247

Предметите што се средства за производство и други средства на трудот и средствата на заедничката пот-

рошүвачка не можат без надомест да се отүѓат од општествена сопственост, освен во случаите определени со законот.

Член 248

Земјоделско и градежно земјиште, шума, шүмско земјиште или друго природно богатство, како ни благо во општа үпотреба не можат да се отүѓүваат од општествена сопственост, ако за земјоделско земјиште, шума и шүмско земјиште со законот не е определено поинаку.

Земјоделско и градежно земјиште, шума и шүмско земјиште во општествена сопственост можат да се пренесат врз друго општествено правно лице без надомест, а со надомест само до височината на вредноста на вложүвањата сторени во тоа земјиште, односно во таа шүма.

Со земјоделско и градежно земјиште, со шүма и шүмско земјиште со кое не үправүваат работниците или другите работни лүѓе во определено општествено правно лице или над кое не постои право на сопственост, како и со друго природно богатство и благо во општа үпотреба, үправүва општината на чија територија се наоѓа таа недвижност.

Член 249

Одредбите на самоүправната спогодба односно на договорот што им се спротивни на одредбите од чл. 247 и 248 на овој закон се ништовни.

Член 250

Основната организација која има намера општествено средство да отүѓи од општествена сопственост или да го пренесе во општествените средства со кои үправүваат работниците или другите работни лүѓе во друго општествено правно лице, ако во правниот промет не го пушта во рамките на своето редовно работење, должна е, во случаите определени со самоүправната спогодба,

тоа општествено средство да им го понуди во писмена форма на другите основни организации во составот на истата работна организација и да им ги соопшти условите н пренесувањето.

Ако основните организации на кои им е направена понуда во смисла на став 1 од овој член, во рок од 30 дена од денот на приемот на понудата, не изјават дека ја прифаќаат понудата, понудувачот може општественото средство да го отуѓи од општествена сопственост односно да го пренесе во општествените средства со кои управуваат работниците или другите работни луѓе во друго општествено правно лице.

Ако во условите на пренесувањето на општественото средство е предвидено дека цената мора да се исплати во готово, во целост или делумно, изјавата за прифаќањето на понудата има дејство само ако основната организација на која и е направена понудата му положи на понудувачот или кај надлежниот суд соодветен износ на цената во рокот од став 2 на овој член.

Ако основната организација не направи понуда или ако општествено средство отуѓи од општествена сопственост, односно го пренесе во општествените средства со кои управуваат работниците или другите работни луѓе во друго општествено правно лице под поповолни услови од понудените, основните организации на кои им е направена понудата можат по судски пат да бараат отуѓувањето односно пренесувањето да се поништи и, под истите услови, тоа општествено средство да се пренесе во општествените средства со кои управуваат нејзините работници.

Тужбата од став 4 на овој член може да се поднесе во рок од 30 дена од денот кога имателот на правото на првенство при купувањето дознал за отуѓувањето од општествената сопственост односно за пренесувањето во општествените средства со кои управуваат работниците или другите работни луѓе во друго општествено правно лице и за условите на отуѓувањето односно на пренесувањето, а најдоцна во рок од шест месеци од денот на извршеното отуѓување односно пренесување.

## 2. Одговорност за обврските

### Член 251

Општественото правно лице одговара за обврските со средствата со кои располага.

Одредбата од став 1 на овој член се применува и врз работна организација во основање и врз привремена основна организација во составот на работна организација во основање.

Со законот се определува над кои средства со кои располагаат определени општествени правни лица, со оглед на значењето на средствата за вршењето на нивната дејност или функција, не може да се спроведува извршување.

### Член 252

Ако во составот на работната организација во основање е организирана привремена основна организација, за обврските на работната организација во основање супсидијарно одговара привремената основна организација во нејзиниот состав, ако за овие обврски не презела солидарна неодговорност.

За обврските на работната организација во основање, по уписот на нејзиното конституирање во судскиот регистар, солидарно одговараат основните организации во составот на работната организација.

За обврските на работната организација што не можеле да се намират во смисла на ст. 1 и 2 од овој член супсидијарно одговара и основачот, ако во актот за основање на работната организација не е предвидено дека за тие обврски основачот одговара солидарно.

### Член 253

За обврските на привремената основна организација одговара и работната организација во основање супсидијарно, ако за овие обврски не презеле солидарна одговорност.

### Член 254

За обврските на работната организација што во својот состав има основни организации одговараат тие основни организации како што е предвидено со самоуправната спогодба за здружување во работна организација.

За обврските на сложената организација одговараат основните организации во составот на работните организации што се здружиле во сложена организација, односно здружените работни организации во чиј состав нема основни организации, како што е предвидено со самоуправната спогодба за здружување во сложена организација.

### Член 255

За обврските на основната организација одговараат и другите основни организации во составот на иста работна организација, како што е предвидено со самоуправната спогодба за здружување во работна организација.

### Член 256

Новата основна организација која е организирана од дел на една основна организација солидарно одговара за обврските на основната организација од која е организирана, ако обврските настанале до уписот на организирањето на новата основна организација во судскиот регистар.

Одредбата од став 1 на овој член сообразно се применува и кога новата основна организација е организирана од делови на повеќе основни организации.

Одредбите од ст. 1 и 2 на овој член сообразно се применуваат и кога основна организација се организира од дел на една односно од делови на повеќе работни организации во чиј состав не постојат основни организации.

### Член 257

За обврските на основната организација од која настанале две или повеќе нови основни организации солидарно одговараат тие основни организации.

Член 258

Ако основна организација се издвои од составот на работна организација и се конституира како работна организација, или ако влезе во составот на друга работна организација како основна организација, таа работна организација, односно основна организација, одговара за обврските што ги презела до уписот на таа промена во судскиот регистар.

Член 259

Ако основна организација се здружи со друга основна организација во нова основна организација, за обврските на здружените основни организации одговара новата основна организација што настанала со нивното здружување.

Одредбата од став 1 на овој член сообразно се применува и кога со здружувањето на основна организација и работна организација во чиј состав нема основни организации се конституира нова работна организација.

За обврските на основната организација што влегла во состав на друга основна организација, односно во состав на работна организација во чиј состав нема основни организации, одговара организација во чиј состав влегла.

Член 260

Ако за обврските на основната организација се одговорни и другите основни организации, тие остануваат одговорни за овие обврски до нивното намирување, без оглед на статусните промени на основната организација која е главен должник.

Член 261

Ако во работна организација во која не постојат основни организации се организираат основни организации, или ако од работна организација се конституираат нови работни организации во чиј состав не се организираат основни организации, новите основни орга-

низации односно новите работни организации солидарно одговараат за обврските на работната организација од која настанале.

Ако работна организација во чиј состав не постојат основни организации се здружи со друга таква работна организација во нова работна организација, за нејзините обврски одговара новата работна организација.

Ако работна организација во чиј состав не постојат основни организации се здружи со друга таква работна организација така што ќе влезе во нејзиниот состав, за нејзините обврски одговара работната организација во чиј состав влегла.

### Член 262

Со самоуправна спогодба не може да се предвиди да одговара основна организација односно работна организација за обврските на друга организација на здружениот труд што произлегуваат од работите што не се во врска со дејноста на таа друга организација на здружениот труд.

Одредбите на самоуправната спогодба што и се спротивни на одредбата од став 1 на овој член се ништовни.

### Член 263

Работната заедница одговара за обврските со средствата со кои располага.

### Член 264

Кога постои солидарна одговорност, доверителот има право да бара, според својот избор, исполнување на обврската од секој солидарен должник.

Кога постои супсидијарна одговорност, доверителот има право да бара исполнување на обврската од супсидијарниот должник само ако без успех се побарувањето да го намири од главниот должник.

Ако за иста обврска супсидијарно одговараат повеќе општествени правни лица, доверителот може да бара, според својот избор, исполнување на обврската од секое

супсидијарно одговорно општествено правно лице, под условот од став 2 на овој член.

Солидарната и супсидијарната одговорност може да биде неограничена или ограничена.

Кога според овој закон постои солидарна односно супсидијарна одговорност на едно општествено правно лице за обврските на друго општествено правно лице, солидарниот односно супсидијарниот должник неограничено одговара за сите обврски на главниот должник.

Врз солидарниот односно супсидијарниот должник кој, во целост или делумно, ја исполнил обврската, преминуваат правата на доверителот спрема другите солидарни односно супсидијарни должници, и тоа за делот што паѓа врз секој од нив.

### 3. Општествени средства со кои управуваат работниците или другите работни луѓе во општествено правно лице

Член 265

Општествените средства со кои управуваат работниците или другите работни луѓе во општествено правно лице (во натамошниот текст: општествени средства во општествено правно лице) ги сочинуваат предметите, паричните средства и материјалните права кои се материјален услов за нивниот труд односно кои се материјална основа на остварувањето на функциите во тоа општествено правно лице.

Член 266

Предметот, паричните, средства и материјалното право можат да станат општествено средство во опш-

штествено правно лице врз основа на самоуправна спогодба, договор или друга правна работа, а во случаите предвидени со уставот и врз основа на одлука на државниот орган или по силата на законот.

## Член 267

Ако предмет или материјално право станал општествено средство по основ на привремено користење, тој предмет или тоа право привремено тсанува општествено средство во општественото правно лице во кое тој предмет или тоа право привремено се користи до неговиот поврат.

## Член 268

Ако недвижност станала општествено средство без правен основ, нејзино враќање може да се бара во рок од пет години почнувајќи од денот на дознавањето, а најдоцна во рок од десет години.

Ако подвижен предмет станал општествено средство без правен основ, негово враќање може да се бара во рок од три години почнувајќи од денот на дознавањето, а најдоцна во рок од пет години.

Одредбите од ст. 1 и 2 на овој член не се применуваат врз предметите што станале општествено средство со извршување на кривично дело или стопански престап.

## Член 269

Предметот, паричните средства и материјалното право можат да престанат да бидат општествено средство во општествено правно лице врз основа на самоуправна спогодба, договор или друга правна работа, а во случаите предвидени со уставот и врз основа на одлука на државниот орган или по силата на законот.

## Член 270

Кога предметот без правен основ престанал да биде општествено средство во општествено правно лице, овластениот орган на тоа општествено правно лице е должен да поднесе барање предметот да биде вратен.

Ако барањето од став 1 на овој член не го поднесе овластениот орган на општественото правно лице, работниците и другите работни луѓе во тоа општествено правно лице можат да бараат овластениот орган да го поднесе во определениот рок. Ако овластениот орган на општественото правно лице не поднесе барање во тој рок, барањето ќе го поднесе општествениот правобранител на самоуправувањето.

Ако овластениот орган на општественото правно лице или општествениот правобранител на самоуправувањето не го поднесе барањето од став 1 на овој член, барањето ќе го поднесе органот на општествено-политичката заедница определен со законот.

## Член 271

Ако предметот додека бил општествено средство во друго општествено правно лице во смисла на чл. 268 и 270 на овој закон биде подобрен така што да може подобрувањето да се издвои без штета за самиот предмет, издвојувањето може да се изврши пред повратот на предметот.

Ако подобрувањето од став 1 на овој член не може да се издвои од предметот, неговата вредност, во височината на нужните и корисните трошоци, ќе ја надомести општественото правно лице на кое му се враќа предметот.

Ако предметот се наоѓал во владеење на физичко лице или на граѓанско правно лице при уредувањето на односите од ст. 1 и 2 на овој член судот ќе води сметка за совесноста на тоа лице.

Барањето од став 2 на овој член застарува во рок од три години од денот на враќањето на предметот.

## Член 272

Ако се попречува работата со општествени средства или користењето на предмет од општествените средства во општествено правно лице, овластениот орган на тоа општествено правно лице односно работниците и другите работни луѓе во тоа општествено правно лице можат преку општествениот правобранител на самоуправувањето да поднесат барање да престане попречувањето и да бараат воздржување од натамошното попречување, односно враќање во поранешна состојба.

Барањето од став 1 на овој член може да се поднесе во рок од 30 дена од денот на дознавањето за попречувањето на работата со општествени средства односно попречувањето на користењето на предмет од општествените средства.

## Член 273

Овластениот орган на општественото правно лице односно работниците и другите работни луѓе во тоа општествено правно лице можат преку општествениот правобранител на самоуправувањето да поднесат барање за надомест на штетата според општите правила за одговорноста за предизвикана штета, ако таа штета е предизвикана со излегувањето на предметот од општествените средства во тоа општествено правно лице или со попречувањето на неговото искористување.

Барањето од став 1 на овој член застарува во рок од три години од денот кога предметот е вратен, односно од денот кога престанало попречувањето на неговото користење.

## Член 274

Материјалните права кои се општествени средства во општествено правно лице (право на патент, побарување и др.), се штитат, во случај на нивна повреда, под условите и на начинот уредени со законот.

## Глава VII

## ПОВРЗУВАЊЕ НА САМОСТОЈНИОТ ЛИЧЕН ТРУД ВО СИСТЕМОТ НА САМОУПРАВНИОТ ЗДРУЖЕН ТРУД

### Оддел 1

### ЗДРУЖУВАЊЕ НА ЗЕМЈОДЕЛЦИТЕ

#### 1. Здружување во земјоделски задруги и во други облици на здружување на земјоделците

Член 275

Заради остварување на целите од член 31 на овој закон, земјоделците можат да ги здружуваат својот труд, земјиште, средства на трудот односно други средства во сопственост на земјоделците, меѓусебно и со трудот на работниците и со општествените средства, во земјоделски задруги или во други облици на здружување на земјоделците или со трудот на работниците и со општествените средства во организациите на здружениот труд, во согласност со законот.

Во смисла на став 1 од овој член, земјоделците слободно одлучуваат за обемот. траењето и разновидноста на здружувањето на својот труд, земјиште, средства на трудот, односно други средства, според спогодбено утврдените потреби на заедничкото земјоделско производство, остварувањето на нивните други економски интереси и остварувањето на другите цели на нивното здружување.

Член 276

Земјоделците во земјоделската задруга (во натамошниот текст: здружените земјоделци) самостојно, заедно и рамноправно управуваат со трудот и со работењето на задругата, ги уредуваат меѓусебните односи во трудот, во стекнувањето на доходот и распоредувањето на доходот и на чистиот доход и другите меѓусебни односи во задругата, во согласност со законот.

Ако определени работи во земјоделската задруга вршат работници, во остварувањето на своите права и

обврски во задругата тие се рамноправни со здружените земјоделци во согласност со законот.

Член 277

Правата на здружените земјоделци по основ на личниот труд во земјоделската задруга се утврдуваат сообразно со правата што ги имаат работниците во здружениот труд со општествени средства по основ на тековниот и минатиот труд, а зависно од материјалните можности за нивно остварување, во согласност со законот.

Член 278

Земјоделската задруга има во начело положба, права, обврски и одговорности на организацијата на здружениот труд.

Член 279

Во земјоделската задруга може да се организира, под условите утврдени со законот, основна задружна организација и основна организација во која го здружуваат трудот работниците што работат во земјоделската задруга.

Во основна задружна организација се здружуваат земјоделците, или земјоделците и работниците што работат во земјоделската задруга, ако овие работници не организирале основна организација.

Ако земјоделската задруга во својот состав има две или повеќе основни задружни организации има во начело положба, права, обврски и одговорности на работна организација, во согласност со законот.

Основната задружна организација во состав на земјоделската задруга има во начело положба, права, обврски и одговорности на основна организација, во согласност со законот.

Во земјоделската задруга која во својот состав нема основни задружни организации, односно во основните задружни организации во нејзиниот состав можат, под условите утврдени со законот, да се формираат работни единици.

Работниците што во земјоделската задруга вршат административно-стручни, помошни и на ним слични работи, односно други работи од заеднички интерес за земјоделската задруга, односно за основните задружни организации и за основните организации во нејзиниот состав формираат работна заедница, во согласност со законот.

Член 280

Односите помеѓу основната задружна организација и другите основни организации во состав на земјоделската задруга, како и односите на тие организации и работната заедница во земјоделската задруга, се уредуваат со самоуправна спогодба за здружување на земјоделците во земјоделска задруга, во согласност со законот.

Со самоуправната спогодба од став 2 на овој член може да се предвиди дека основната организација во состав на земјоделската задруга е должна да врши работи првенствено за здружените земјоделци, дека не може без согласност од здружените земјоделци да го менува предметот на своето работење или да се издвои од составот на задругата, ако со нејзиното издвојување би се отежнала нормалната работа и работењето на задругата.

Член 281

Земјоделецот кој здружил земјиште, средство на трудот односно друго средство во земјоделска задруга го задржува правото на сопственост над тоа земјиште, средство на трудот, односно друго средство ако со самоуправната спогодба за здружување на земјоделците во земјоделска задруга или со посебен договор склучен со задругата односно со друго општествено правно лице со продажба или на друг начин, не ги пренесе во општествена сопственост земјиштето, средствата на трудот односно другото средство над кои има право на сопственост.

Член 282

Со доходот на земјоделската задруга која во својот состав нема основни задружни организации, односно со

доходот на основната задружна организација управуваат здружените земјоделци, со права, обврски и одговорности што ги имаат работниците во здружениот труд со општествени средства, во согласност со самоуправната спогодба за здружување во земјоделска задруга и со законот.

Со доходот на основната огранизација во состав на земјоделската задруга управуваат работниците што го здружиле трудот во основна организација, со правата, обврските и одговорностите што ги имаат работниците во другите основни организации.

### Член 283

Доходот на земјоделската задруга која во својот состав нема основна задружна организација односно доходот на основната задружна организација го стекнуваат здружените земјоделци од вкупниот приход што ќе се оствари:

1) со продажба на земјоделски и други производи, како и со вршење на земјоделски и други услуги;

2) со учество во заедничкиот приход, односно во заедничкиот доход остварен со соработка на здружените земјоделци со работниците во основните организации во состав на земјаоделската задруга, со друга земјоделска задруга односно со друга основна задружна организација или со работниците во основните организации во состав на друга организација на здружениот труд, како и со индивидуалните земјоделци.

3) со примање на име компензација и премии утврдени со законот;

4) по други основи утврдени со законот.

Утврдувањето и распоредувањето на доходот од став 1 на овој член се врши во согласност со законот.

### Член 284

На здружените земјоделци им припаѓа дел од чистиот доход на земјоделската задруга која во својот состав нема основни задружни организации односно дел од чистиот доход на основната и задружната организација сразмерно на придонесот што со својот личен труд и со здружувањето на земјиште, средства на трудот

односно други средства, односно со соработката дале за остварувањето на нејзиниот доход.

Делот од чистиот доход од став 1 на овој член се утврдува зависно од обемот, степенот и разновидноста на работната поврзаност и меѓусебната соработка на здружените земјоделци и нивната заемна одговорност, а според основите и мерилата со кои се определува придонесот на здружените земјоделци, особено:

1) во заедничкиот и индивидуалниот труд во производството на земјоделски производи;

2) во заедничката набавка и во заедничкото користење на земјоделски орудија и земјоделска опрема, како и во набавката и во користењето на репродукциониот материјал за сопственото или за заедничкото земјоделско производство;

3) во заедничката изградба на земјоделски објекти и во нивното користење за потребите на сопственото или на заедничкото земјоделско производство;

4) во заедничката продажба на земјоделски производи.

Чистиот доход по издвојувањето на делот од тој доход што им припаѓа на здружените земјоделци во смисла на став 2 од овој член, се внесува како општествена сопственост во фондовите на земјоделската задруга која во својот осстав нема основни задружни организации односно во фондовите на основната задружна организација.

Член 285

Средствата на фондовите од член 284 став 3 на овој закон, како и другите општествени средства во земјоделската задруга која во својот состав нема основни задружни организации односно во основната задружна организација се користат во согласност со законот, а особено за создавање на што поповолни услови за работа на здружените земјоделци, за постигање на што подобри резултати од трудот и за зголемување на производноста на нивниот здружен труд, за остварување на други заеднички интереси со кои се обезбедува проширување и унапредување на нејзината дејност утвр-

дени со самоуправната спогодба за здружување во задруга и со нејзиниот статут, за намените за кои им служат премиите и другите средства со кои се создаваат поповолни материјални услови за определено производство на индивидуалните земјоделски производители и за формирање и обновување на резервите.

Средствата на фондовите и другите општествени средства од став 1 на овој член можат да се користат само на начин со кој се обезбедува нивната ненамалена вредност и соодветен нивни пораст, а не можат да се користат на начин со кој за здружените земјоделци би се создавале нееднакви услови во користењето на тие средства.

Другите општествени средства од став 1 на овој член, остварени врз основа на законот можат да се користат во согласност со законот.

Член 286

Самоуправната спогодба за здружување на земјоделците во земјоделска задруга содржи особено одредби: за имињата на основачите; фирмата и седиштето на задругата; дејностите со кои ќе се занимава задругата; износот на средствата што се обезбедуваат за основање и почеток на работата на задругата; имињата на лицата кои ќе вршат подготвителни дејствија до конституирањето на задругата; рокот во кој мора да се изврши конституирањето на задругата; изборот односно именувањето, делокругот и одговорностите на органите на управување и на работоводниот орган во задругата; претставувањето и застапувањето на задругата; економските односи помеѓу здружените земјоделци; основите и мерилата за распоредување на чистиот доход на задругата; гаранцијата; постапката за донесување на статут на задругата, условите за прием во задругата; истапувањата, односно исклучувањата од задругата; обезбедувањето на услови за остварување на задачите и активностите во областа на општонародната одбрана и општествената самозаштита; располагањето со средствата во случај на престанување на задругата; постапката за измени и до-

полненија на самоуправната спогодба и за други прашања од заеднички интерес.

По склучувањето на самоуправната спогодба за здружување на земјоделците во земјоделска задруга се донесува статут на задругата со кој поблиску се уредуваат односите во задругата и меѓусебните права, обврски и одговорности на здружените земјоделци.

### Член 287

Земјоделската задруга одговара за обврските со средствата со кои располага.

Ако во земјоделската задруга е организирана основна задружна организација и основна организација, за обврските на задругата одговара и таа основна задружна организација односно основна организација, супсидијарно или солидарно, како што е предвидено со самоуправната спогодба.

Основната задружна организација во состав на земјоделската задруга одговара за обврските со средствата со кои располага.

За обврските на земјоделската задруга, односно на основната задружна организација што не можеле да се намират во смисла на ст. 1 до 3 на овој член, одговараат супсидијарно и здружените земјодеци, освен со земјоделското земјиште, до височината на средствата утврдени со самоуправната спогодба за здружување на земјоделците во земјоделска задруга и со договорот што го склучиле со задругата односно со законот.

### Член 288

Земјоделските задруги можат да се здружат во сложена земјоделска задруга, во согласност со законот.

### Член 289

Земјоделската задруга односно основната задружна организација се основа односно се организира, се конституира, запишува во судскиот регистар и престанува со работата на начинот и под условите утврдени со законот.

Член 290

Одредбите од чл. 275 до 289 на овој закон сообразно се применуваат и врз другите облици на здружување на земјоделците, во согласност со законот.

### 2. Здружување на земјоделците во односите на потрајна соработка со организации на здружениот труд

Член 291

Земјоделците што својот труд, земјиште, средства на трудот, односно други средства над кои имаат право на сопственост ги здружуваат, непосредно или преку земјоделска задруга или друг облик на здружување на земјоделците, во односите на потрајна соработка со организација на здружениот труд, склучуваат со работниците во таа организација самоуправна спогодба за таа соработка со која ги уредуваат меѓусебните права, обврски и одговорности.

Вд односите од став 1 на овој член здружените земјоделци, рамноправно со работниците во организацијата на здружениот труд со која остваруваат потрајна соработка, управуваат со заедничките работи, заеднички одлучуваат за заеднички остварениот доход и учествуваат во тој доход според придонесот што го дале за остварувањето на тој доход.

Член 292

Земјоделците што ги здружуваат својот труд, земјиште, средства на трудот, односно други средства во односите на потрајна соработка со организација на здружениот труд, можат, сами или заедно со работниците на таа организација, да организираат основна организација на кооперанти во состав на таа организација.

Основнта организација на кооперанти има во начело положба, права, обврски и одговорности на основна организација.

Кога земјоделците непосредно ги здружуваат својот труд, земјиште, средства на трудот, односно други средства во односите на потрајна соработка со организација на здружениот труд, таа организација е должна, ако за тоа постојат услови, да го поттикнува организирањето на основна организација на кооперанти.

Член 293

Земјоделците, односно земјоделците и работниците од член 292 став 1 на овој закон можат во составот на сложената организација на здружениот труд да формираат и работна организација на кооперанти.

Кооперантите во работната организација на кооперанти која во својот состав нема основна организација на кооперанти имаат положба, права, обврски и одговорности на кооперантите во основната организација на кооперанти.

Кооперантите во работната организација на кооперанти која во својот состав има две или повеќе основни организации на кооперанти имаат положба, права, обврски и одговорности на здружените земјоделци во задруга.

Член 294

Одлуката за организирање на основна организација на кооперанти донесуваат земјоделците, сами или заедно со работниците во организацијата на здружениот труд со која остваруваат потрајна соработка.

Врз основа на одлуката за организирање на основна организација на кооперанти земјоделци, сами или заедно со работниците од став 1 на овој член, склучуваат самоуправна спогодба со која ги утврдуваат условите и начинот на здружувањето, како и меѓусебните права, обврски и одговорности.

Со самоуправната спогодба од став 2 на овој член не може да се исклучи, ниту да се ограничи, правото на другите земјоделци да пристапат под еднакви услови кон основната организација на кооперанти.

Ако не постојат услови да се организира основна организација на кооперанти, организацијата на здру-

жениот труд може да склучува договори за потрајна соработка непосредно со одделни земјоделци.

Член 295

Во основната организација на коопераnти што заедно ја организираат, здружените земјоделци и работниците рамноправно одлучуваат за работите од заеднички интерес, а особено:

1) за обемот и начинот на остварувањето на меѓусебната соработка;

2) за резултатите од заедничкото работење;

3) за распоредувањето на доходот и на чистиот доход остварен со заедничко работење.

Начинот на рамноправно одлучување во основната организација на коопераnти од став 1 на овој член се уредува со самоуправната спогодба за здружување на трудот во таа организација и со нејзиниот статут, во согласност со законот.

Член 296

Делот од чистиот доход на основната организација на коопераnти од член 295 на овој закон им припаѓа на здружените земјоделци по основ на правото на сопственост над земјиштето, средствата на трудот, односно другите средства што ги здружиле во согласност со самоуправната спогодба а сообразно со начелата што важат за учеството во заедничкиот доход по основ на здружувањето на општествени средства.

Член 297

Чистиот доход на основната организација на кооперанти, по издвојувањето на делот од тој доход што им припаѓа на здружените земјоделци во смисла на член 296 од овој закон, се распоредува како и чистиот доход на другите основни организации.

Член 298

Основната организација на коопераnти што ја организирале само здружени земјоделци учествува во дохо-

дот што заеднички ќе го оствари со другите основни организации во состав на организацијата на здружениот труд со која остварува потрајна соработка, сообразно со начелата што важат за учествувањето во заедничкиот доход по основ на здружувањето на општествени средства.

Во основната организација на коопераити од став 1 на овој член односите во стекнувањето на доходот и во распоредувањето на чистиот доход и другите меѓусебни односи на здружените земјоделци се уредуваат сообразно со начелата што важат за земјоделските задруги.

### 3. Соработка на индивидуалните земјоделци со земјоделските задруги и со организациите на здружениот труд

Член 299

Индивидуалните земјоделци што, привремено и без заеднички ризик, соработуваат со земјоделска задруга односно со основна или друга организација на здружениот труд, ги остваруваат своите права во согласност со Самоуправната спогодба за здружување на земјоделците во земјоделска задруга и со нејзиниот статут, односно со самоуправната спогодба и статутот на таа основна или друга организација на здружениот труд.

Меѓусебните односи од став 1 на овој член се уредуваат со договор што го склучува индивидуалниот земјоделец со земјоделската задруга односно со основната или друга организација на здружениот труд, во согласност со начелата што важат за здружувањето на земјоделците во земјоделски задруги, односно за остварувањето на потрајна соработка со организации на здружениот труд.

### 4. Здружување во задружни сојузи и други општи здруженија на земјоделците

Член 300

Земјоделските задруги, основните организации и основните организации во состав на земјоделската задруга, другите облици на здружување на земјодел-

ците, основните и други организации на здружениот труд со кои земјоделците непосредно или преку земјоделските задруги или другите облици на своето здружување ги здружиле трудот, земјиштето, средствата на трудот односно други средства, како и другите заинтересирани организации, можат да се здружуваат во задружни сојузи, во согласност со законот.

Задружните сојузи во рамките на правата и должностите утврдени со нивниот статут, учествувааат во давањето иницијатива за здружување на земјоделците, заради создавање услови за зголемување на доходот и подобрување на условите на трудот и за обезбедување на социјалната сигурност и социјалните права на земјоделците. за самоуправно спогодување за потрајна соработка на земјоделците што не се здружени во земјоделска задруга или други облици на здружување на земјоделците и за соработка на земјоделските задруги, на основните и други организации на здружениот труд и заради нивно организирано вклучување во системот на социјалистичките самоуправни односи општественото планирање и остварувањето на другите цели и задачи утврдени со нивниот статут, во согласност со законот.

За територијата на Социјалистичка Федеративна Република Југославија задружните сојузи можат да се здружуваат во сојуз на задружните сојузи.

## Оддел 2

## ЗДРУЖУВАЊЕ НА САМОСТОЈНИОТ ЛИЧЕН ТРУД СО СРЕДСТВА ВО СОПСТВЕНОСТ НА ГРАЃАНИ СО ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД СО ОПШТЕСТВЕНИ СРЕДСТВА

### 1. Здружување на работните луѓе во занаетчиски и други задруги и нивна соработка со организациите на здружениот труд

Член 301

Работните луѓе што самостојно вршат дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на гра-

ѓани и кои ќе ги здружат својот труд и своите средства во занаетчиска или друга задруга имаат во трудот, стекнувањето на доходот и распоредувањето на доходот и на чистиот доход и во другите меѓусебни односи во задругата, како и во различните облици на кооперација и други видови на деловна соработка со организациите на здружениот труд, во начело иста положба и во основа исти права, обврски и одговорности како и здружените земјоделци во земјоделска задруга, зависно од обемот и степенот на здружувањето на трудот и средствата во занаетчиска или во друга задруга.

Член 302

Одредбите од чл. 287 и 289 на овој закон сообразно се применуваат врз задругите што ги основаат работните луѓе што самостојно вршат дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани, ако со законот не е определено поинаку.

## 2 Договорна организација на здружениот труд

Член 303

Работниот човек што самостојно врши дејност со личен труд со средства во сопственост на граѓани, или кој има намера самостојно да врши таква дејност, може да ги здружи својот труд и своите средства, при заеднички ризик, со трудот на други работници и со општествените средства во рамките на договорната организација на здружениот труд, во согласност со законот (во натамошниот текст: договорна организација).

Повеќе работни луѓе што самостојно вршат дејност со личен труд со средства во сопственост на граѓани можат да ги здружат својот труд и своите средства во договорна организација во случаите и под условите определени со законот.

Член 304

Работниот човек од член 303 на овој закон може да ги здружи својот труд и своите средства само во една договорна организација.

Член 305

Работниот човек што ќе ги здружи својот труд и своите средства во договорна организација има право да го води работењето во таа организација во согласност со договорот за основање на таа организација (во натамошниот текст: работоводител).

Член 306

Дел од средствата за основање и почеток на работата на договорната организација можат да обезбедат основните и други организации на здружениот труд.

Дел од средствата за основање и почеток на работата на договорната организација можат да обезбедат, заради остварување на своите цели и задачи, и општествено-политичките заедници, самоуправните интересни заедници, банките и други општествени правни лица, под условите утврдени со законот.

Член 307

Договор за основање на договорна организација склучуваат работоводителот на договорната организација и овластените претставници на органот на општествено-политичката заедница утврден со закон, на синдикатот и на стопанската комора.

Ако кај работоводителот се вработени работници, тие работници учествуваат во склучувањето на договори за основање на договорна организација.

Член 308

Договорот за основање на договорна организација се склучува во писмена форма.

Договорот за основање на договорна организација ги содржи особено: фирмата, седиштето и дејноста на договорната организација; износот односно вредноста на средствата што работоводителот ги здружува во договорната организација; правата и обврските на работоводителот по основ на здружувањето на трудот и средствата; правата и обврските на здружените работници по основ на работата со општествени средства; основите и мерилата за утврдување и начинот на исплатување на

делот од доходот на договорната организација кој му припаѓа на работоводителот по основ на правото на сопственост над средствата што ги здружил; начинот и роковите на исплата на вредноста, односно на повратот на тие средства; и одговорноста на договорната организација за обврските спрема трети лица.

Член 309

Врз основа на договорот за основање на договорна организација, работниците и работоводителот склучуваат самоуправна спогодба за здружување со која поблиску ги уредуваат меѓусебните права, обврски и одговорности во договорната организација.

Член 310

Со остварениот доход и со општествените средства во договорната организација управуваат работниците и работоводителот врз основа на правото на работа со општествени средства.

Во одлучувањето за општествените средства од став 1 на овој член работоводителот има, по основ на правото на работа со општествени средства, еднакви права како и другите работници во договорната организација.

Член 311

Од чистиот доход што ќе го оствари договорната организација се издвојуваат средства за лични доходи и заедничка потрошувачка на работниците и работоводителот, според основите и мерилата што спогодбено ќе ги утврдат во согласност со основите и мерилата што важат во организациите на здружениот труд.

Член 312

Чистиот доход на договорната организација, по издвојувањето на средствата од член 311 на овој закон, се распоредува на средства што му припаѓаат на работоводителот по основ на правото на сопственост и на средства што остануваат во општествена сопственост по основ

на тековниот и минатиот труд на работниците и на општествените средства во договорната организација.

Правата на работоводителот по основ на правото на сопственост се утврдуваат со договорот за основање на договорната организација, сообразно со начелата што важат за здружувањето со општествени средства.

### Член 313

Работоводителот со работниците на договрната организација односно со органот на управување во таа организација спогодбено, во согласност со договорот за основање на договорна организација, самоуправната спогодба за здружување во договорна организација и со законот, донесуваат одлука:

1) распоредувањето на чистиот доход на дел што му припаѓа на работоводителот по основ на правото на сопственост и на дел во општествена сопственост;

2) амортизацијата на средствата на трудот во договорната организација;

3) обемот и намената на средствата за унапредување и проширување на материјалната основа на трудот, како и за намената на средствата што работоводителот повторно ги здружува во таа организација;

4) работите предвидени со договорот кои непосредно влијаат врз остварувањето на правата, обврските и одговорностите на работоводителот утврдени со законот;

5) обезбедувањето услови за остварување на задачите и активностите во областа на општонародната одбрана и општествената самозаштита; и

6) другите меѓусебни односи утврдени врз основа на законот.

### Член 314

Работоводителот слободно одлучува дали средствата што ги стекнал по основ на правото на сопственост во договорната организација во целост или дел од тие средства повторно ќе ги здружи во таа организација.

Работоводителот спогодбено со работниците ги утврдува условите и начинот на повлекување на средствата над кои има право на сопственост, а што ги здружил во договорната организација.

### Член 315

Кога вредноста на средствата што работоводителот ги здружил во договорната организација ќе му биде надоместена на работоводителот, во рамките на учеството во доходот на таа организација, или кога тие средства, под условите и на начинот утврдени со договорот за основање на таа организација, работоводителот, ќе ги повлече од таа организација, на работоводителот му престанува правото на учество во нејзиниот доход по основ на правото на сопственост и, во согласност со законот, му престануваат другите права што како раководител ги има во таа организација.

Во случај од став 1 на овој член договорната организација продолжува да работи како организација на здружениот труд, во согласност со законот.

### Член 316

Работоводителот одговара за законитоста на работата на договорната организација.

Во остварувањето на правата и должностите од став 1 на овој член, работоводителот ги има правата, обврските и одговорностите што ги има индивидуалниот работоводен орган на организацијата на здружениот труд.

### Член 317

Договорната организација одговара за обврските со општествените средства со кои располага и со здружените средства над кои постои право на сопственост на работоводителот.

### Член 318

Договорната организација се запишува во судскиот регистар според прописите што важат за организациите на здружениот труд.

### Член 319

Договорната организација се основа, конституира, здружува и престанува под условите и на начинот утврдени со законот.

ДЕЛ ТРЕТИ

# САМОУПРАВНО ОРГАНИЗИРАЊЕ НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

## Глава 1

## ОБЛИЦИ НА ЗДРУЖУВАЊЕ НА ТРУДОТ И СРЕДСТВАТА

### Оддел 1

### ОСНОВНА ОРГАНИЗАЦИЈА НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

#### 1. Права и должности на работниците во организирањето на основна организација

Член 320

Работниците имаат право и должност дел од работната организација да организираат како основна организација под следниве услови:

1) таквиот дел да претставува работна целина;

2) да може резултатот од заедничкиот труд на работниците во работната целина, која се организира како основна организација, самостојно да се изрази како вредност во работната организација или на пазарот;

3) да можат работниците, како основна самоуправна заедница на работниците во таа работна целина, да ги остваруваат своите општествено-економски и други самоуправни права.

Член 321

Се смета дека работната целина, во смисла на член 320 точка 1 од овој закон, ја сочинува делот од производството односно од друг општествен труд во работната организација во кој работниците се непосредно поврзани со единствениот процес на трудот и со тоа во трудот меѓусебно зависни, и во кој, работејќи со средствата на заедничкиот труд, остваруваат заеднички резултат од трудот.

Член 322

Се смета дека резултатот од трудот на работниците може самостојно да се изрази како вредност, во смисла на член 320 точка 2 од овој закон, ако делот од работната организација кој се организира како основна организација е способен да остварува вкупен приход и да стекнува доход на начинот и под условите утврдени со овој закон.

Способноста на делот од работната организација да го изрази заедничкиот резултат од трудот на работниците во него како вредност не може да се условува со височината на вкупниот приход односно на доходот.

Член 323

Се смета дека работниците можат да ги остваруваат своите општествено-економски и други самоуправни права, во смисла на член 320 точка 3 од овој закон, ако непосредно можат да ги остваруваат тие права и ако во основната организација можат заедно и рамноправно да управуваат со трудот и работењето на основната организација и на работната организација во чиј состав е, да ги здружуваат трудот и средствата со другите работници и да управуваат со доходот што ќе го остварат во различните облици на здружување на трудот и средства како и со работите и средствата во целокупноста на односите на општествената репродукција, да го уредуваат работниот однос и да учествуваа во остварувањето на функциите на самоуправните интересни заедници, на месните заедници и на општествено-политичките заедници.

Член 324

Ако за дејностите односно за работите од посебен општествен интерес, во согласност со нивната природа и со остварувањето на општествениот интерес, со закон се поблиску утврдени условите од член 320 на овој закон, организирањето на основни организации во тие дејности односно работи се врши и во согласност со тој закон.

Член 325

Работниците не можат делот од работната организација кој не исполнува кој и да било од условите од член 320 на овој закон да го организираат како основна организација.

Работниците не можат да организираат основна организација од повеќе делови на процесот на трудот, ако секој дел за себе може, според одредбите од член 320 на овој закон, да биде организиран како основна организација.

Во работната организација не може да се организира основна организација ако не постојат услови од деловите на работната организација да се организираат најмалку две основни организации.

Член 326

Работниците имаат право и должност да извршат соодветни промени во организираните основни организации односно во работната организација, ако поради промена во материјалната основа на трудот, на техничко-технолошките и природните услови на трудот на производната ориентација и местото на вршење на дејноста се изменат условите што постоеле во времето на организирањето на основните организации или ако престанат да постојат условите од член 320 на овој закон.

Член 327

Со општествен договор можат поблиску да се разработат мерилата за применување на условите утврдени со овој закон за организирање на основни организации во одделни дејности.

Во склучувањето на општествениот договор од став 1 на овој член учествуваат органот на општествено-поли-

гичката заедница, синдикатот, стопанската комора, односно соодветното општо здружение на организациите на здружениот труд и други заинтересирани самоуправни организации и заедници.

### 2. Организирање на основна организација

Член 328

Ако работниците односно синдикатот или органот на управување во работната организација смета дека во кој и да е дел од работната организација или од основната организација се исполнети условите пропишани со закон тој дел да се организира како основна организација, должни се да дадат иницијатива за нејзино организирање и закажуваат собир на работниците од тој дел на кој работниците оценуваат дали постојат услови за организирање на основна организација.

Ако работниците на собирот оценат дека постојат услови за организирање на основна организација донесуваат со референдум одлука да се организира основна организација.

Одлуката за организирање на основна организација содржи особено: ознака на делот на работната организација, односно на основната организација која се организира како основна организација; дејноста што ја врши тој на работната организација, односно на основната организација, и името на лицето овластено за поднесување на пријава за упис на пренотацијата на таа одлука.

Член 329

Работниците на секоја основна организација односно на дел од работната организација, синдикатот, општествениот правобранител на самоуправувањето, собранието на општествено-политичката заедница и друг орган овластен со законот можат да дадат иницијатива да се организира основна организација, ако сметаат дека за тоа постојат условите утврдени со законот и можат да им предложат на работниците односно на работничкиот совет на основната организација или на работничкиот совет на работната организација да свикаат собир на работниците заради донесување на одлука.

Работничкиот совет на основната организација односно работничкиот совет на работната организација е должен, врз основа на иницијативата од став 1 на овој член, да го проучи предлогот и во рок од 30 дена да свика собир на работниците на основната организација односно на работната организација заради оценување дали постојат условите предвидени со овој закон за организирање на основна организација.

Член 330

Одлуката за организирање на основна организација се доставува до сите основни организации во иста работна организација, а ако во работната организација не се организирани основни организации — таа одлука се доставува до другите работници, во рок од осум дена од денот на нејзиното донесување.

Работниците на основните организации односно на работната организација до кои е доставена одлуката, во рок од 30 дена од денот кога им е врачена одлуката за организирање на основна организација, да поведат спор пред судот на здружениот труд во поглед на постоењето на условите предвидени за организирање на основна организација.

Ако по повод организирањето на основна организација е поведен спор, до окончувањето на спорот не можат, спротивно на волјата на работниците што донеле одлука за организирање на основна организација, да се преземаат мерки или да се донесуваат одлуки со кои се менуваат правата, обврските и одговорностите на тие работници.

Член 331

Одлуката за организирање на основна организација е полноважна со истекот на рокот од 30 дена од денот кога на работниците на основната, односно на работната организација им се врачи одлуката, а ако е поведен спор во поглед на посотењето на условите за нејзино организирање — со донесувањето на правосилна одлука на судот на здружениот труд дека постојат тие услови, а за тоа време работниците се должни совесно да ги вршат своите работни обврски и самоуправни должности.

Со денот кога одлуката за организирање станала пол-

новажна, работниците стекнуваат способност да склучат самоуправна спогодба за здружување на трудот на работниците во основна организација.

По склучувањето на самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, работниците во основната организација избираат работнички совет, освен во случај кога според законот не се врши избор на работнички совет, донесуваат статут и пристапуваат кон склучување на самоуправна спогодба за здружување во работна организација.

Член 332

По донесувањето на одлуката за организирање на основна организација, работниците на делот од работната организација што се организира како основна организација со работниците на другите основни организации формираат комисија врз делегатска основа која изработува предлог за распоредување на средствата, правата и обврските врз новоорганизираните основни организации.

Ако во рок од осум дена од денот на донесувањето на одлуката за организирање на основна организација не се формира комисија, или ако во комисијата не се постигне согласност за предлогот за распоредување на средствата, правата и обврските, работниците во делот што се организира како основна организација изработуваат предлог и го доставуваат до основните организации.

Член 333

Распоредот на средствата, правата и обврските помеѓу основните органзации се врши врз следниве основи:

1) основните средства и се распоредуваат на основната организација во која работниците работат со тие средства, а ако со истите основни средства работат работниците на две или повеќе основни организации (деловна зграда и сл.), тогаш се утврдува реалниот дел односно идеалниот дел од тоа средство кое и се распоредува на одделна основна организација;

2) обртните средства во стоки и други предмети, што служат како суровина, се распоредуваат помеѓу основните организации сразмерно на користењето на тие сред

ства во изминатата година, односно сразмерно на планот на користењето на тие средства во тековната година;

3) обртните средства во недовршено производство и во непродадени стоки и се распоредуваат на основната организација во чија производна дејност влегуваат готовите производи — основната организација чиј се производ, а средствата за продадени стоки односно за извршени услуги и се распоредуваат на основна организација чии се стоките односно која ги извршила услугите, а ако стоките се производ од повеќе основни организации или услуги ги извршиле повеќе од нив, средствата им се распоредуваат на тие основни организации според основите и мерилата утврдени во согласност со одредбите на овој закон со кои се уредува распоредувањето на заеднички остварениот приход;

4) обртни средства во пари и други парични средства здружени во банка односно во различни облици на здружување на трудот и средствата и во другите самоуправни организации и заедници, се распоредуваат сразмерно на придонесот кон остварувањето на доходот што и претходел на распределбата на овие средства, водејќи сметка за користењето на амортизацијата и за другите основи утврдени со самоуправната спогодба;

5) правата и обврските спрема трети лица што се однесуваат на патенти, лиценци и други права и обврски во поглед на основните и обртните средства ги презема основната организација во која се распоредени тие средства;

6) обврските што произлегуваат од прометот на стоки и услуги (должници и доверители од прометот на стоки и услуги) ги презема основната организација за која е извршен овој промет;

7) средствата за заедничка потрошувачка се распоредуваат на основните организации според основите утврдени со самоуправната спогодба за здружување а ако тие основи не се утврдени во самоуправната спогодба — пропорционално на бројот на работниците во одделна основна организација.

Предлогот на распоредот на средствата го опфаќа и распоредот на правата и обврските помеѓу основните организации по основ на минатиот труд вложен во сред-

ствата што според распоредот на средствата ѝ се распоредени на основната организација.

Работниците можат спогодбено да утврдат и други основи за распоредување на средствата, правата и обврските.

Ако со закон се предвидени други основи за распоредување на средствата, правата и обврските помеѓу основните организации што се занимаваат со дејности или работи од посебен општествен интерес, распоредот на средствата, правата и обврските се врши според основите утврдени со тој закон.

Член 334

Основните организации, врз основа на извршениот распоред на средствата според одредбите од член 333 на овој закон, ги утврдуваат меѓусебните права и обврски по основ на минатиот труд согласно со одредбите на овој закон.

Член 335

Ако во рокот од 60 дена од денот на полноважноста на одлуката за организирање на основни организации не се склучи самоуправна спогодба за распоредот на средствата, правата и обврските, секоја основна организација може во рок од 60 дена да поведе спор пред судот на здружениот труд.

Ако основните организации не склучат самоуправна спогодба за распоредот на средствата, правата и обврските, а ни која и да било основна организација не поведе спор пред судот на здружениот труд, општествениот правобранител на самоуправувањето е должен во рок од 30 дена од денот на истекот на роковите од став 1 на овој член да даде иницијатива да се склучи самоуправна спогодба.

Ако по иницијативата од став 2 на овој член во рок од 60 дена од денот на дадената иницијатива не се склучи самоуправна спогодба за распоредот на средствата, правата и обврските, општествениот правобранител на самоуправувањето е должен во натамошниот рок од 15 дена да поведе постапка пред судот на здружениот труд

заради донесување на одлука за распоредот на средствата, правата и обврските.

Самоуправната спогодба за распоредот на средствата, правата и обврските односно одлуката на судот на здружениот труд со која се заменува оваа спогодба ја спроведува работоводниот орган на работната организација со издавање налог на книговодството за прекнижување на средствата, правата и обврските врз одделни основни организации, со поднесување на предлог до органот што ја води јавната книга во која се запишани определени општествени средства заради соодветен упис, односно со поднесување барање до Службата на општественото книговодство да изврши пренесување на средствата врз одделни основни организации.

Член 336

Самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација ги содржи дејностите на основната организација и основите за уредување на општествено-економските односи на работниците во основната организација, а особено: во управувањето со средствата, распоредувањето на доходот и на чистиот доход, во распределбата на средствата за лични доходи и во работниот однос, како и основите на здружувањето на трудот и средствата во работната организација и известувањето на работниците.

Член 337

Статутот на основната организација содржи особено одредби: за називот, седиштето и дејноста на основната организација; за составот, изборот, односно именување, то, отповикот односно разрешувањето и делокругот на работничкиот совет, на неговиот извршен орган и на работоводниот орган, како и за нивната одговорност; за прашањата за кои работниците лично се изјаснуваат и за начинот на личното изјаснување и одлучување; за обврските на самоуправните и на другите органи спрема синдикатот; за начинот на изборот и отповикот на делегациите и делегатите во основните организации и за нивните права, должности и одговорности; за застапувањето и престанувањето на основната организација; за ко-

ристењето и располагањето со средствата за производство и со другите средства; за изработката и донесувањето на планови; за остварувањето на самоуправната работничка контрола и за органот на самоуправната работничка контрола; за содржината, начинот и роковите за известување на работниците; за општонародната одбрана и општествената самозаштита; за деловната тајна; за содржината и чувањето на записниците за одлуките на работниците и на колегијалните органи; за начинот на донесување на измени и дополненија на статутот и за донесувањето на другите самоуправни општи акти на основната организација.

### 3. Издвојување на основна организација од состав на работна организација

Член 338

Работниците имаат право да ја издвојат, согласно со законот, основната организација во која работат од составот на работната организција.

Работнците не можат да ја издвојат основната организација од составот на работната организација ако тоа, спротивно на општиот интерес би довело до суштествено отежнување или оневозможување на работата во другите основни организации во составот на истата работна организација, односно во работната организација како целина.

Се смета дека издвојувањето на основната организација од составот на работната организација би довело до суштествено отежнување или оневозможување на работата во другите основни организации односно во работната организација како целина, во смисла на став 2 од овој член, ако со тоа се прекинува или нарушува меѓусебно поврзаниот процес на трудот, односно на производството и работењето и ако со тоа е суштествено намалена ефикасноста на користењето на општествените средства и суштествена намалена можноста за стекнување доход во другите основни организации, а основната организација што се издвојува не би можела да постигне зголемување на производноста на трудот со кое се надоместува тоа намалување.

## Член 339

Одлуката за издвојување на основна организација од составот на работна организација се донесува со референдум, и содржи:

1) означување на основната организација што се издвојува и на работната организација од чиј состав се издвојува;

2) означување дали основната организација што се издвојува станува работна организација или се здружува во друга работна организација;

Ако основната организација што се издвојува станува работна организација, одлуката за издвојување ги содржи и податоците што ги содржи актот за основање на работна организација, освен податоците од член 357 став 2 точ. 1), 5) и 6) на овој закон.

## Член 340

Основната организација што се издвојува од составот на работната организација е должна одлуката за издвојување да ја достави до сите основни организации во составот на работната организација и до органот на управување на работната организација во рок од осум дена од денот на донесувањето на таа одлука.

Основните организации и други со законот овластени органи и организации, што сметаат дека за издвојување на основната организација од составот на работната организација не постојат условите утврдени во член 338 став 2 од овој закон, можат да поведат спор пред судот на здружениот труд во рок од 30 дена од денот на врачувањето на одлуката за издвојување.

Ако судот на здружениот труд најде дека не постојат условите за издвојување на основната организација, ќе ја поништи одлуката за издвојување.

Одлуката за издвојување на основната организација станува полноважна со истекот на рокот од 30 дена од денот на врачувањето на одлуката за издвојување на другите основни организации, а ако е поведен спор во поглед на постоењето на условите за издвојување — со денот на донесувањето на правосилна одлука на судот на здружениот труд дека постојат тие услови.

Член 341

Основната организација што се издвојува е должна, до полноважноста на одлуката за своето издвојување, спогодбено со другите основни организации и со работната организација како целина, да ги уреди начинот и условите на извршувањето на меѓусебните права и обврски што настанале до денот на издвојувањето, како и прашањата за надомест на штетата што настанува со издвојувањето.

Работниците на основната организација што се издвојува формираат со работниците на другите основни организации комисија која изработува предлог за уредување на правата и обврските со другите основни организации, а кој служи како основ за конечно уредување на нивните меѓусебни односи.

Ако спогодбено не се уредат односите во смисла на став 1 од овој член, работниците на основната организација што се издвојува можат да поведат спор пред арбитражата. Ако одлуката на арбитражата, согласно со спогодбата за нејзино формирање, не преставува извршен наслов, а работниците не се задоволни со таа одлука, можат во рок од 30 дена од денот на доставувањето на одлуката да поведат спор пред судот на здружениот труд.

До донесувањето на одлуката на арбитражата, односно до правосилноста на судската одлука, основната организација не може да се издвои од составот на работната организација.

### 4. Престанување на основна организација

Член 342

Основната организација престанува:

1) ако со организирањето на основните организации во смисла на чл. 326 и 328 од овој закон престанала да постои;

2) ако спрема неа е изречена мерката забрана на вршењето на дејноста поради тоа што не ги исполнува условите за вршење на својата дејност пропишани со закон, а во рокот определен во актот за изрекување на

мерката не ги исполни условите за вршењето на таа дејност, односно ако не ја промени дејноста;

3) ако потрајно не е во можност да ги обновува општествените средства со кои работи и да го обезбедува остварувањето на правата на работниците загарантирани со уставот;

4) ако не е во можност потрајно да ги исполнува обврските што се намируваат од нејзиниот доход;

5) ако со правосилна судска пресуда се утврди ништовност на уписот на организирањето на основната организација.

Ако основната организација на здружениот труд која врши општествена дејност не ги исполнува условите пропишани со закон, или ако не постјат услови за вршење на нејзината дејност, може да биде укината под условите и според постапката пропишана со законот.

Член 343

Во случаите од член 342 став 1 точка 1 на овој закон, работниците на основната организација која престанува да постои заедно со работниците во другите основни организации во составот на работната организација ќе извршат, согласно со член 326 од овој закон, соодветни промени во организирањето на основните организации.

Ако околностите од член 342 став 1 точ. 2 и 3 од овој закон настанале поради лошото работење на основната организација или управување со општествените средства, односно со преземените обврски спрема трети лица, а според самоуправната спогодба за обврските на основната организација не постои супсидијарна или солидарна одговорност на другите основни организации,ниту ќе ја преземат тие таа одговорност дополнително, се спроведува постапката за редовна ликвидација.

Редовната ликвидација се уредува со закон.

Член 344

Основната организација кој, во смисла на член 342 став 1 точка 4 од овој закон, не е во можност да ги исполнува обврските што се намируваат од нејзиниот

доход, престанува под условите и на начинот утврден со сојузен закон.

Член 345

Ако настанат промени во организирањето на основните организации во смисла на член 342 став 1 точка 1 од овој закон, во судскиот регистар мора да се запише организирањето на основните организации, а со тој ден се брише од судскиот регистар основната организација која претсанала да постои.

## Оддел 2

## РАБОТНА ОРГАНИЗАЦИЈА

### 1. Услови и начин на основање на работната организација

Член 346

Работната организација е самостојна самоуправна организација на работниците поврзани со заеднички интереси во трудот и организирани во основни организации во нејзиниот состав или непосрдно поврзани со единствениот процес на трудот.

Се смета дека работниците се поврзани со заеднички интереси во трудот во работната организација во која основните организации се меѓусебно поврзани со процесот на трудот односно на производството и работењето или со други заеднички интереси во остварувањето на заеднички резултати од трудот кога нивниот удел во работата на работната организација е услов за да може работната организација успешно да ја остварува со трудот на работниците во неа производната односно општествената дејност за чие вршење е основана.

Се смета дека работниците се поврзани со заеднички интереси во трудот во работната организација и кога ја остварува производната односно општествената дејност за чие вршење е основна работната организација во единствениот процес на трудот.

Член 347

Работна организација се основа, во согласност со одредбите од член 346 на овој закон, за вршење на стопански односно други општествени дејности.

Работната организација која во својот состав нема основни организации ги има положбата, правата, обврските и одговорностите определени со овој закон за основната организација, а работниците во таа работна организација ги остваруваат сите права, обврски и одговорности што ги имаат работниците во основната организација.

Член 348

Со општествен договор можат поблиску да се разработат мерилата за применување на условите утврдени со овој закон за основање на работната организација во одделни дејности.

Во склучувањето на општествениот договор од став 1 на овој член учествуваат органот на општествено-политичката заедница, синдикатот, стопанската комора, односно соодветното општо здружение на организациите на здружениот труд и други заинтересирани самоуправни организации и заедници.

Член 349

Работната организација може да ја основа организација на здружениот труд, самоуправната интересна заедница, месна заедница, општествено-политичка заедница и друго општествено правно лице.

Работната организација која во својот состав има основни организации, како и сложената организација на здружениот труд, може да основе работна организација во согласност со самоуправната спогодба за здружување во работна организација, односно сложена организација на здружениот труд.

Член 350

Работна организација можат да основаат работните луѓе и граѓанските правни лица во определени дејности, под условите и на начинот утврдени со законот.

Работните луѓе и граѓанските правни лица не можат да основаат работни организации за вршење работи на прометот на стоки и услуги со странство, за промет на стоки на големо, за вршење работи на посредување во прометот на стоки и услуги, за вршење работи на контролата на стоки, складирањето на стоки, шпедицијата, за производството и промет на предмети на вооружување и воена опрема, графичка дејност и други дејности определени со закон.

Член 351

Работна организација може да се основе ако се обезбедени потребните средства за нејзино основање и почеток на работата и ако се исполнети другите и пропишани услови за вршењето на нејзината дејност.

Ако работната организација ја основаат организации на здружениот труд, средствата за нејзино основање и почеток на работата се обезбедуваат врз начелата на здружување на трудот и средствата утврдени со овој закон.

Средствата за основање и почеток на работата на работната организација мораат да бидат обезбедени така што работната организација што се основа да може да располага со тие средства.

Член 352

Основањето на работната организација започнува со донесувањето на актот за основање на работната организација (во натамошниот текст: работна организација во основање), а се завршува со нејзиното конституирање.

Член 353

Основачот е должен пред донесувањето на актот за основање на работната организација да го разгледа и усвои елаборатот за општествената и економската оправданост на основањето на работната организација.

Член 354

Пред усвојувањето на елаборатот, основачот е должен да прибави мислење од органите и организациите

определени со закон за општествената и економската оправданост на основањето на работната организација и докази за обезбедувањето на основните услови за производство и вршење на услуги, како што се енергијата, основните суровини, полупроизводите и др.

За работните организации што вршат општествена дејност утврдена со законот, пред усвојувањето на елаборатот, основачот е должен да прибави мислење, а ако е тоа предвидено со закон и согласност за оправданоста на основањето на работна организација од самоуправните интересни заедници во чија област спаѓа дејноста на работната организација што се основа.

За добиените мислења од ст. 1 и 2 на овој член, основачот е должен да заземе став и за својот став да ги извести органите односно организациите што му доставиле мислење.

Кога работната организација ја основаат основни организации, со мислењето на тие организации работничкиот совет на основната организација е должен да ги запознае работниците на својата основна организација.

Основачот е должен да прибави мислење односно согласност во смисла на ст. 1 и 2 од овој член и во случај на изградба на нов дел на работната организација или проширување на нејзината дејност, ако е тоа определено со закон.

Член 355

Ако основачот не го прифати мислењето на органите и организациите што му доставиле мислење за општествената и економската оправданост на основањето на работната организација, овие органи и организации имаат право, на начинот и под условите определени со закон, да дадат иницијатива за разгледување на нивното мислење пред собранието на општествено-политичката заедница за прашањата од неговата надлежност.

Член 356

Ако работната организација ја основа основна организација, елаборатот за општествената и економската оправданост на основањето на работната организација

го разгледуваат и усвојуваат работниците во таа основна организација, по претходно прибавено мислење од другите основни организации, а ако основач е работна организација односно сложена организација на здружениот труд — елаборатот се разгледува и усвојува на начинот утврден со самоуправната спогодба за здружување.

Член 357

Основачот, по разгледувањето и усвојувањето на елаборатот, односно по окончувањето на постапката поведена во смисла на член 355 од овој закон, донесува акт за основање на работна организација.

Во актот за основање на работна организација мораат да се наведат:

1) називот на основачот;

2) фирмата под која ќе работи работната организација;

3) седиштето на работната организација;

4) дејностите со кои ќе се занимава работната организација;

5) износот на средствата за основање и почеток на работата на работната организација, начинот на нивното обезбедување, како и дали се обезбедуваат тие со обврска за враќање или без таа обврска;

6) одговорноста и условите на одговорноста на основачот за обврските на работната организација во основање;

7) името на лицето односно имињата на лицата што ќе ги вршат подготвителните дејствија до уписот на конституирањето на работната организација во судскиот регистар (привремен работоводен орган на работната организација) и неговите односно нивните други овластувања;

8) други податоци определени со законот.

Член 358

Ако работната организација ја основаат два или повеќе основачи, нивните меѓусебни права и обврски се уредуваат со самоуправна спогодба, а нивните права и

обврски спрема работната организација во основање — со актот за основање.

Член 359

Работната организација во основање може, во врска со нејзиното основање, да склучува договори и да презема други правни дејствија според условите утврдени со актот за основање.

Со актот за основање на работна организација, во согласност со законот, можат да се предвидат условите под кои работната организација може да врши пробно производство односно друга дејност и да истапува на пазарот.

Работната организација во основање може да се здружува во самоуправни интересни заедници.

За време на пробното производство можат на работната организација во основање да и се дадат олесненијата предвидени со закон. Времето на траењето на олесненијата може да биде најдолго една година, ако со законот не е определено поинаку.

Член 360

Во работната организација во основање, до конституирањето на работната организација, се формира совет како орган на управување на основачот. Основачот го определува вкупниот број на членовите на советот и именува определен број негови членови, кој не може да биде поголем од бројот на членовите на советот што ги избираат работниците кои се во работен однос во работната организација во основање.

Советот на работната организација во основање одлучува за користењето и располагањето со средствата наменети за основање и почеток на работата на работната организација и за средствата за лични доходи на работниците во работната организација во основање и врши други права и должности определени со посебен акт на основачот.

Во работните организации што се основаат за вршење на општествени дејности, правата и должностите од ст. 1 и 2 на овој член ги има органот определен со законот.

Член 361

Привремениот работоводен орган на работната организација во основање ги води работите и склучува договори, презема други правни дејствија во врска со нејзиното основање, одговара за законитоста на работата во работната организација во основање и врши други права и должности определени со актот на основачот.

Привремениот работоводен орган е должен да го запре од извршување секој акт на советот на работната организација во основање за кој смета дека не е во согласност со одлуката на основачот или дека е штетен за работната организација во основање, и за тоа веднаш да го извести основачот кој донесува конечна одлука.

Привремениот работоводен орган, во поглед на законитоста на работата и одговорноста на работната организација во основање, ги има истите права и должности што ги има и работоводниот орган на работната организација по уписот на нејзиното конституирање во судскиот регистар.

Член 362

До самоуправното организирање на работниците на работната организација во основање, советот на таа организација, на предлог од привремениот работоводен орган, одлучува за заснивањето на работен однос на работниците и ги уредува нивните меѓусебни права, обврски и одговорности. До формирањето на советот, тие работи ги врши привремениот работоводен орган.

Член 363

Основачот има право да донесува, во писмена форма, одлуки и да дава упатства во врска со изградбата кои се задолжителни за работната организација во основање.

Со актот за основање на работна организација може да се предвиди дека основачот дава согласност на определени самоуправни општи акти, како и за преземањето на определени правни работи за работната организација во основање, што се запишува во судскиот регистар.

Член 364

Работниците имаат право и должност во делот од работната организација во основање, што е изграден односно оспособен за почеток на работата, да организираат привремена основна организација во состав на работната организација во основање.

Привремена основна организација може да се организира ако се исполнети условите за организирање на основна организација утврдени со овој закон.

Одлука за организирање на привремена основна организација во составот на работната организација во основање донесуваат работниците со мнозинство гласови од вкупниот број работници на делот од работната организација во основање кој се организира како привремена основна организација.

Основачот и советот на работната организација во основање можат да поведат спор пред судот на здружениот труд во поглед на исполнувањето на условите за организирање на привремена основна организација во рок од 30 дена од денот кога им е доставена одлуката за организирање на привремена основна организација. Тој спор, во истиот рок, можат да го поведат општествениот правобранител на самоуправувањето, синдикатот и овластениот орган на собранието на општествено-политичката заедница.

Работниците во привремената основна организација ги имаат истите права, обврски и одговорности како и работниците во основната организација, ако со законот не е определено поинаку.

Од денот на пренотацијата на конечната одлука за организирање на привремената основна организација во судскиот регистар, привремената основна организација може да склучува договори и да презема други правни дејствија во рамките на својата дејност; во согласност со актот за основање на работната организација во рамки на која се организира привремената основна организација.

Врз организирањето на привремена основна организација не се применуваат одредбите од член 325 став 3 на овој закон.

Член 365

Советот на работната организација во основање може да донесува одлуки и да издава упатства, кои се задолжителни за привремената основна организација во поглед на вршењето на нејзината дејност, ако вршењето на таа дејност е од значење за изградбата на работната организација.

За полноважноста на одлуките на привремената основна организација за промена на дејноста, промена на седиштето, издвојувањето од составот на работната организација во основање и за избор на привремен работоводен орган, како и за полноважноста на самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основна организација е потребна согласност од советот на работната организација во основање.

Ако работната организација во основање презела одговорност за обврските на привремената основна организација, советот на работната организација може со одлука да определи дека за преземањето на определени правни работи е потребна негова согласност што се запишува во судскиот регистар.

Член 366

Односите помеѓу работната организација во основање и привремената основна организација во нејзиниот состав се уредуваат со самоуправна спогодба.

Со денот на уписот на конституирањето на основните организации во работната организација престанува да важи самоуправната спогодба од став 1 на овој член.

Член 367

Основачот може во текот на основањето до завршувањето на изградбата да му предложи на собранието на општината, согласно со законот, да отвори постапка за редовна ликвидација спрема работната организација во основање, ако повеќе не постојат природни или економски услови за нејзино основање.

## 2. Конституирање на работна организација

Член 368

Кон конституирање на работна организација се пристапува по завршувањето на изградбата на работната организација во основање и по донесувањето на одлуки за организирање на основните организации, склучувањето на самоуправни спогодби за здружувањето на трудот на работниците во основните организации, донесувањето на статути на основните организации и изборот на работнички совети на основните организации.

Се смета дека изградбата е завршена кога работната организација во основање, согласно со законот, е оспособена за вршење на дејноста заради која е основана.

Ако работната организација во основање не се изградува, конституирањето на таа организација се врши по донесувањето на актот за основање на работната организација, а ако работната организација во основање врши подготвителни дејствија за почеток на работата — по завршувањето на тие дејствија.

По завршувањето на изградбата односно по завршувањето на подготвителните дејствија за почеток на работата, советот и привремениот работоводен орган на работната организација во основање се должни на основачот и на работниците да им поднесат извештај за изградбата, односно за извршувањето на подготвителните дејствија за почеток на работата, кој содржи: состојба на основните и обртните средства, реализација на вкупниот приход и распоред на доходот, обврски и побарувања, извештај за својата работа, како и други податоци определени со законот.

Член 369

Ако советот на работната организација во основање, во рок од 30 дена од денот на завршувањето на изградбата, односно од денот на завршувањето на подготвителните дејствија за почетокот на работата, не започне со подготовките за конституирање на работната органи-

зација, работниците во работната организација во основање можат на собир на работниците да одлучат самите да ги спроведат подготовките за конституирање.

Работниците се должни собирот да го одржат во рок од 15 дена од рокот во кој советот бил должен да ги започне подготовките за конституирање на работната организација.

Член 370

Ако советот на работната организација, односно работниците во роковите утврдени во член 369 од овој закон не ги извршат дејствијата за организирање на основните организации и нивно здружување заради конституирање на работната организација, општинското собрание може, по своја иницијатива или на предлог од синдикатот, од друга општествено-политичка организација или од општествениот правобранител на самоуправувањето, во натамошниот рок од 60 дена да ги спроведе подготовките за конституирање на работната организација.

При спроведувањето на подготовките од став 1 на овој член, собранието на општината има право и должност да и даде на работната организација стручна помош при конституирањето, да свика собири на работниците во деловите на работната организација за кои се смета дека ги исполнуваат условите за организирање на основни организации, заради донесување на одлуката за организирање на основни организации, склучување на самоуправна спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, донесување на статути на основните организации и разгледување на предлогот на самоуправната спогодба за здружување во работна организација.

Член 371

Конституирањето на работната организација се состои од:

1) склучување на самоуправна спогодба за здружување во работна организација;

2) избор на работнички совет односно друг соодветен орган на управување во работната организација;

3) именување на вршител на должноста работоводен орган.

Конституирањето на работната организација во чиј состав не се организираат основни организации се состои од склучување на самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основна организација, избор на работнички совет односно друг соодветен орган на управување во работната организација, донесување на статут и именување на вршител на должноста работоводен орган.

Член 372

Самоуправната спогодба за здружување во работна организација содржи одредби: за фирмата и седиштето на работната организација; за застапувањето и претставувањето, на работната организација, дејностите на основните организации и дејностите на работната организација; за заедничките работи и интереси што се остваруваат во работната организација; за координирањето на процесот на трудот; за донесувањето на планот за усогласувањето на плановите на основните организации; за здружувањето на средствата и нивната намена; за начинот на распоредувањето и искажувањето на заедничкиот приход; за составот, изборот, отповикот и делокругот на органите на управување и извршниот орган; за работоводниот орган и за другите органи во работната организација и за нивните права, обврски и одговорности; за правата, обврските и одговорностите на работната заедница што врши работи од заеднички интерес за основните организации; за правата и обврските на делегатите и нивната одговорност пред работниците односно пред органот на управување; за меѓусебните односи на основните организации и нивните права, обврски и одговорности во правниот промет; за облиците и условите на остварувањето на одговорноста на работната организација и за нејзините овластувања во правниот промет што го врши за основните организации; за решавањето на споровите од внатрешните односи, (видот на споровите, составот и постапката на арбитражата или друг облик за решавање на споровите); за народната одбрана и оп-

штествената самозаштита; за постапката за издвојување на одделни основни организации од составот на работната организација; за начинот и условите за измена и дополнение на самоуправната спогодба за здружување; како и други одредби од значење за заедничкиот труд и работењето на основните организации и за остварувањето на самоуправните права на работниците во нив.

Во самоуправната спогодба за здружување или во посебна спогодба, која претставува нејзин составен дел, се утврдува распоредот на средствата, правата и обврските на работната организација врз одделни основни организации.

Со самоуправната спогодба за здружување се утврдуваат и другите прашања што се уредуваат со заеднички самоуправни општи акти, како и постапката за донесување на тие акти.

Член 373

Основната организација што не ќе ја усвои самоуправната спогодба за здружување во работна организација има право да се издвои од работната организација во основање, под условот и на начинот што се определени со овој закон за издвојувањето на основни организации од составот на работна организација.

Основната организација од став 1 на овој член, пред донесувањето на одлуката за издвојување од работната организација во основање, а најдоцна во рок од 30 дена од денот на усвојувањето на самоуправната спогодба од страна на другите основни организации, може да поведе постапка пред судот на здружениот труд за утврдување дали со самоуправната спогодба се повредуваат нејзините права или интересите засновани врз закон.

Одлуката на судот е задолжителна за основните организации што склучуваат самоуправна спогодба за здружување во работна организација.

Ако основната организација што ја повела постапката од став 2 на овој член не е задоволна со одлуката на судот може да се издвои од работната организација во основање, под условите и на начинот определени со

овој закон за издвојувањето на основна организација од работната организација.

Член 374

По склучувањето на самоуправната спогодба за здружување во работна организација, а најдоцна во рок од шест месеци од денот на склучувањето на таа спогодба, по предлог од работничкиот совет на работната организација, работниците на здружените основни организации, со мнозинство гласови на сите работници во секоја од тие организации, донесуваат статут на работната организација.

Статутот на работната организација содржи особено одредби што се од значење за организирањето, за трудот и нејзиното работење, за остварувањето на самоуправните права на работниците и други одредби во согласност со самоуправната спогодба за здружување и со законот.

Член 375

Со актот за основање на работна организација, односно со самоуправната спогодба за здружување во работна организација, може да се предвиди дека работната организација првенствено основачот го снабдува со суровини, полупроизводи или готови стоки или енергија; дека првенствено на основачот му обезбедува превоз за неговите потреби; дека продава стоки од основачот или дека на основачот му врши определени услуги; дека без согласност од основачот не може да ја менува дејноста или седиштето, ако со тоа се отежнува остварувањето на интересот на основачот заради кој ја основал работната организација, како и други права што се остваруваат со здружување на трудот и средствата, во согласност со овој закон.

Правата од став 1 на овој член можат да се утврдат и со посебна самоуправна спогодба помеѓу основачот и работната организација во основање. Со овие права работната организација во основање не може да биде ставена во нерамноправна положба на единствениот југословенски пазар во однос на положбата на другите работни организации што се занимаваат со иста дејност.

По конституирањето на работната организација, работниците имаат право да поведат постапка пред судот на здружениот труд за промена на правата на основачот од ст. 1 и 2 на овој член, ако сметаат дека со нив е повредена нивната рамноправност во вршењето на својата дејност.

По исклучок од одредбата на став 1 од овој член, општествено-политичката заедница, како основач, може да има со законот определени права само спрема работната организација која врши дејности или работи од посебен општествен интерес, или работи од интерес за остварување на задачите на таа општествено-политичка заедница.

### 3. Промени во организирањето на работната организација и нејзино престанување

Член 376

Работниците во основните организации во составот на работната организација можат, поради развојот на дејноста и организацијата на трудот, зголемувањето на обемот на работењето и бројот на работниците и други слични причини да организираат основни организации и да се здружат во една или повеќе работни организации, односно можат да одлучат, заради обединување и проширување на процесот на производството, остварување на подобра работна и деловна поврзаност и остварување на други заеднички интереси, работната организација во чиј состав се основните организации да ја здружат со друга работна организација.

Промените од став 1 на овој член се вршат со самоуправна спогодба за здружување, а во судскиот регистар едновремено се запишуваат промените што настанале во организирањето на основните организации и здружувањето во работна организација, односно за здружувањето на работните организации, а од судскиот регистар се бришат основните организации односно работните организации што престанале да постојат.

### Член 377

Работната организација престанува:

1) ако се извршат промените во смисла на член 376 од овој закон;

2) со престанувањето на сите основни организации во составот на работнатата организација;

3) ако со судска пресуда се утврди ништовност на уписот на основањето на работнатата организација.

## 4. Посебни одредби за определени работни организации

### Член 378

Работниците во основните и во други организации на здружениот труд што произведуваат предмети на вооружување и воена опрема ги имаат истите права и должности предвидени со овој закон како и работниците во другите стопански дејности, освен оние права и должности за кои, со оглед на природата и карактерот на таа дејност, со сојузен закон е определено поинаку.

Програмите и плановите на производството, изградбата и развојот на капацитетите на организациите од став 1 на овој член се донесуваат во согласност со плановите за организација и изградба, развој и опремување на вооружените сили, а производството и прометот на предмети на вооружување и воена опрема, како и користењето, управувањето и располагањето со општествените средства за производство на тие предмети се вршат на начин и под условите предвидени со сојузен закон.

Основање, конституирање, организирање, именување и разрешување на работоводниот орган, промена на дејноста, здружување, издвојување и други статусни промени на организацијата од став 1 на овој член, се вршат во согласност со Сојузниот секретаријат за народна одбрана.

### Член 379

Општествено-политичките организации и други со закон определени општествени организации и здруже-

нија на граѓаните можат, заради остварување на своите цели утврдени со статутот, да основаат работна организација за вршење на стопанска или друга општествена дејност, а тие дејности можат да ги вршат непосредно само ако е тоа определено со законот.

Работната организација од став 1 на овој член не може без согласност од основачот да ја менува дејноста заради чие вршење е основана.

Ако за вршење на дејноста од став 1 на овој член не е основана организација на здружениот труд, работниците што ја вршат таа дејност имаат положба на работници на работна заедница која врши работи за повеќе основни организации во составот на работната организација.

Работниците кои во организациите на здружениот труд, општествено-политичките организации или за органите на општествено-политичките заедници вршат дејности за потребите на општествениот стандард (исхрана, одморалишта, детски установи и слично), имаат положба на работници во работни заедници и не можат без согласност од основачот да се организираат како организации на здружениот труд.

### Член 380

Организации на здружениот труд за вршење на трговски услуги можат да основаат организациите на здружениот труд и другите основачи од член 349 став 1 на овој закон.

Организациите на здружениот труд можат за вршењето на трговски услуги во вид на одржување на саеми, приредување изложби и вршење на работи на продуктните берзи, работи на јавните складови, работи на шпедицијата, работи на застапништвото и слични трговски услуги, да основаат самоуправни интересни заедници.

Самоуправните интересни заедници од став 2 на овој член им вршат трговски услуги само на своите членови, ако во поглед на одделни видови услуги со самоуправна спогодба, во согласност со законот, не е определено поинаку.

Организациите на здружениот труд кои не се членови на самоуправната интересна заедница од став 2 на овој член можат да пристапат кон заедницата под условите утврдени со самоуправна спогодба за нејзиното основање.

Врз самоуправните интересни заедници од став 2 на овој член сообразно се применуваат одредбите од член 389 на овој закон.

Врз организациите и самоуправните интересни заедници од ст. 1 и 2 на овој член сообразно се применуваат одредбите од овој закон за односот на производствените и прометните организации на здружениот труд.

### Член 381

Организациите на здружениот труд и други самоуправни организации и заедници, согласно со сојузен закон, можат да основаат претпријатија во странство и да учествуваат со средства во странски претпријатија.

Организациите на здружениот труд можат, под условите и во границите утврдени со сојузен закон, во своето работење да користат средства на странски лица.

## Оддел 3

## ЗДРУЖУВАЊЕ ВО СЛОЖЕНА ОРГАНИЗАЦИЈА НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

### Член 382

Сложена организација на здружениот труд (во натамошниот текст: сложена организација) се организира:

1) со здружување на работните организации што се меѓусебно поврзани со производство на суровини, со снабдување на енергија, репродукционен материјал, полупроизводи односно делови на обработка на готови производи и со прометна стоки и услуги;

2) со здружување на работни организации што работат и произведуваат во основа исти видови производи односно што вршат исти видови услуги, под услов со нивното здружување да се обезбедува воведување на

поразвиена техничко-технолошка основа на трудот во здружените организации и таква поделба на трудот со која се овозможува нивна специјализација, а со тоа и поголема производност на општествениот труд;

3) со здружување на работните организации што произведуваат различни производи или вршат различни услуги заради остварување на заеднички доход и на други определени заеднички интереси.

Во сложена организација може да се организира и вршење на парични и банкарски работи за здружените организации.

Во сложена организација можат да се здружуваат и работните организации што се занимаваат со научно-истражувачка работа, образование на кадри, здравствена заштита и со други дејности од заеднички интерес за здружените организации, во согласност со самоуправната спогодба за здружување во сложена организација.

Во сложена организација можат да се здружуваат и земјоделските задруги и други облици на здружување на земјоделците, во согласност со самоуправната спогодба за здружување.

Работна организација може да се здружи во две или повеќе сложени организации согласно со самоуправната спогодба за здружување во работна организација, односно согласно со самоуправната спогодба за здружување во сложена организација во која е здружена, како и согласно со самоуправната спогодба за здружување во сложената организација во која имаат намера да се здружат.

Условите и начинот на поврзувањето и односот на работните организации здружени во сложена организација се утврдуваат со самоуправната спогодба за здружување.

Член 383

Конституирањето на сложената организација се состои од:

1) склучување на самоуправна спогодба за здружување во сложена организација;

2) избор на работнички совет односно друг соодветен орган на управување во сложената организација;

3) именување на вршител на должноста работоводен орган.

Член 384

Самоуправната спогодба за здружување на работни организации во сложена организација содржи одредби: за фирмата и седиштето на сложената организација; за дејностите со кои ќе се занимава оваа организација и за целите заради кои се врши здружување; за координирањето на процесот на трудот; за здружувањето на средствата и нивната намена, за правата, обврските и одговорностите на здружените организации во остварувањето на заеднички утврдените дејности и цели; за донесувањето на планот и за усогласувањето на плановите на здружените организации; за составот, изборот, отповикот и делокругот на органите на управување и на нивниот извршен орган; за работоводниот орган на сложената организација и неговата одговорност; за облиците и условите за остварување на одговорностите на сложената организација и нејзините овластувања во правниот промет што го врши за работните организации; за правата, обврските и одговорноста на работната заедница која ги врши заедничките работи; за условите и начинот на истапување од сложената организација; како и други одредби од значење за остварувањето на утврдените дејности, заедничките работи и цели.

Член 385

По склучувањето на самоуправната спогодба за здружување во сложена организација, а најдоцна во рок од шест месеци од денот на склучувањето на таа спогодба, работниците на основните организации во состав на здружените работни организации, на предлог од работничкиот совет, донесуваат статут на сложената организација со мнозинство гласови на сите работници во секоја основна организација.

Член 386

Ако работниците на сите основни организации во состав на иста работна организација оценат дека се ис-

полнети условите од член 382 на овој закон, можат да одлучат, со мнозинство гласови од вкупниот број работници од секоја основна организација, нивната работна организација да се организира како сложена организација.

Во случајот од став 1 на овој член работниците на секоја основна организација одлучуваат нивната основна организација, сама или здружена со други основни организации, ако се исполнети условите определени со законот, да се организира како работна организација во состав на сложената организација.

Во случаите од ст. 1 и 2 на овој член во судскиот регистар се запишува престанувањето на работната организација што е организирана како сложена организација и престанувањето на основните организации во нејзиниот состав, а се запишуваат новоорганизираните работни организации и сложената организација.

Член 387

Сложената организација престанува да постои кога сите здружени работни организации ќе го одлучат тоа или кога ќе прстанат да постојат здружените организации.

Оддел 4

## ЗДРУЖУВАЊЕ НА ОРГАНИЗАЦИИ НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД ВО ДРУГИ ОБЛИЦИ НА ЗДРУЖУВАЊЕ НА ТРУДОТ И СРЕДСТВАТА

Член 388

Работниците можат со самоуправна спогодба да ги здружат своите организации на здружениот труд во деловна заедница кога заради остварување на своите дејности и на развојот се производно, работно или деловно поврзани заради заедничко утврдување на поделбата на трудот, меѓусебно унапредување на условите на трудот и работењето, испитување на пазарот, усогласување на производството на определени стоки и услуги,

заедничко истапување на домашниот и странскиот пазар, научноистражувачка работа, образование на кадри, здравствена заштита, како и заради остварување на други определени заеднички интереси во трудот и работењето.

Во деловна заедница може непосредно да се здружи и основна организација, ако тоа не е во спротивност со самоуправната спогодба за здружување во работна организација.

Во деловна заедница, можат да се здружат земјоделските задруги и други облици на здружување на земјоделците, како и други задруги.

Деловната заедница учествува во правниот промет со трети лица под условите и на начинот утврдени со самоуправна спогодба.

За обврските во вршењето на работите од страна на деловната заедница одговараат организациите на здружениот труд за чија сметка се преземени обврските.

Заради усогласување на меѓусебните интереси и координација во трудот и работењето со самоуправна спогодба се формира, врз делегатска основа, заеднички орган на управување со деловната заедница и се утврдува неговиот состав, делокруг и начин на изборот и отповикот на неговите членови.

Деловната заедница има работоводен орган кој има положба, права, должности и одговорности на работоводен орган на организација на здружениот труд, ако со самоуправна спогодба не е определено дека одделни права и должности на работоводниот орган на деловната заедница врши заедничкиот орган на деловната заедница од став 6 на овој член.

Работите на заедницата од став 1 на овој член ги врши, во согласност со самоуправната спогодба, нејзината работна заедница или организацијата на здружениот труд здружена во деловната заедница.

Административно-стручните, помошните и ним слични работи на деловната заедница ги врши работната заедница на деловната заедница.

## Член 389

Во областите и дејностите на материјалното производство чие трајно вршење е неопходно заради задоволување на потребите на определени корисници и неопходен услов за нивна работа и во кои дејствувањето на законитостите на пазарот не може да биде единствен основ за усогласување на трудот и потребите, односно за вреднување на резултатите од трудот, организациите на здружениот труд во тие области и дејности и корисниците за нивните производи и услуги можат да се здружуваат во самоуправни интересни заедници на материјалното производство.

Самоуправната интересна заедница на материјалното производство се формира со самоуправна спогодба што ја склучуваат организациите на здружениот труд — производители на производи односно вршители на услуги и корисниците на нивните производи и услуги (членови на заедницата).

Орган на управување со заедницата е собранието кое се формира врз делегатска основа, а се организира така што да се обезбеди рамноправно одлучување на производителите на производи односно вршителите на услуги и на корисниците за меѓсебните права, обврски и одговорности.

Собранието на заедницата има свој извршен орган во согласност со самоуправната спогодба за нејзино формирање.

Заедницата престанува да постои кога сите здружени организации ќе го одлучат тоа или кога здружените организации ќе престанат да постојат.

Заедниците од став 1 на овој член можат да се здружуваат со други самоуправни интересни заедници на материјалното производство во согласност со законот.

## Член 390

Самоуправни интересни заедници во областа на образованието, науката, културата, здравството, социјалната заштита и други општествени дејности основаат

работниците и другите работни луѓе непосредно или преку својата самоуправна организација и заедница, како корисници на услуги, заедно со работниците на организациите на здружениот труд што ги вршат работите во тие дејности, како даватели на услуги, и во рамките на заедниците остваруваат слободна размена на трудот, ги здружуваат трудот и средствата на трудот и заеднички одлучуваат за вршењето на тие дејности во согласност со заедничките интереси.

Меѓусебните односи во овие самоуправни интересни заедници се уредуваат така што да им се обезбедува правото на работниците и на другите работни луѓе кои во нив здружуваат средства да одлучуваат за тие средства и правото на работниците на организациите на здружениот труд што вршат дејности во областа за која е основана интересната заедница да остваруваат, во слободната размена на трудот, еднаква општествено-економска положба како и работниците во другите организации на здружениот труд.

Корисниците и давателите на услуги во самоуправната интересна заедница спогодбено одлучуваат за видовите, квалитетот и обемот на услугите и за критериумите за обезбедување на средствата што се потребни за вршењето на тие услуги.

Член 391

Заради обезбедување на својата социјална сигурност, работниците и другите работни луѓе основаат самоуправни интересни заедници на пензиското и инвалидското осигурување и на други видови социјално осигурување, во кои здружуваат средства за таа цел и ги утврдуваат, врз начелата на заемност и солидарност, и правата по основ на минатиот труд, своите заеднички и поединечни обврски спрема тие заедници и заедничките и поединечните права што ги остваруваат во нив.

Врз тие основи работниците и другите работни луѓе со останатите работни луѓе можат да основаат самоуправни интересни заедници и во други области, и во тие заедници, со здружување на средствата во заед-

нички фондови, да остваруваат определени заеднички интереси, врз начелата на заемност и солидарност.

Член 392

Работните луѓе, непосредно и преку своите организации на здружениот труд и други самоуправни организации и заедници, основаат самоуправни интересни заедници во станбената област, во кои овие организации и заедници здружуваат средства за станбена изградба, ја утврдуваат политиката и програмата на таа изградба и, заедно со станарите, управуваат со станбените згради и со становите во општествена сопственост и остваруваат други заеднички интереси.

Член 393

Паричните, банкарските и другите финансиски работи за потребите на организациите на здружениот труд и на другите облици на здружување на трудот и средствата ги вршат банките, во согласност со сојузен закон.

Член 394

Организациите на здружениот труд, самоуправните интересни заедници, општествено-политичките заедници и други општествени правни лица можат, со самоуправна спогодба, во согласност со сојузен закон, да основаат заедници на осигурување на имоти и лица од истородни односно сродни видови ризици односно штети или од повеќе различни видови ризици односно штети.

Член 395

Основните организации, работните организации и сложените организации, деловните заедници, земјоделските задруги и други облици на здружување на земјоделците и други задруги, банките и другите облици на здружување на трудот и средствата можат со самоуправна спогодба да се поврзуваат во заедници на здружениот труд за меѓусебна планска и деловна соработка

кога во остварувањето на своите дејности и развој производно, работно, деловно или на друг начин во репродукцијата се поврзани и зависни, кога во рамките на општествената репродукција се поврзани со тековите на стоките, услугите, парите, научноистражувачката работа и кога можат одделни свои интереси во вршењето на дејностите и во развојот да ги остваруваат врз основа на усогласувањето на програмите за развој, работа и производство, на организирањето на определени заеднички дејности и здружувањето на средства за вложување во развојот на определени дејности од заеднички интерес.

Со спогодбата од став 1 на овој член се утврдуваат целите и задачите што ќе се остваруваат во заедницата, начинот на нивното остварување и други прашања од заеднички интерес, а особено: усогласувањето на нивната дејност и работење заради создавање на поповолни услови за стекнување на доход, регулирањето на размената на трудот односно на пазарните односи, заедничкото вклучување во меѓународната поделба на трудот и настапувањето во размената на стоки со странство, заедничкото договарање во поглед на вложувањата во странство и вложувањата на странски лица во нивните дејности, договарањето за политиката на развојот и за заедничките основи на планот и за здружувањето на средствата за остварување на определени проекти од заеднички интерес.

Во заедницата од став 1 на овој член можат да се поврзуваат и самоуправните интересни заедници.

Заради остварување на заедничките цели, организациите од став 1 на овој член можат да основат основна банка.

Член 396

Заради координација на трудот и обезбедување следење на остварувањето на склучената спогодба од член 395 став 1 на овој закон и правата, обврските и одговорностите утврдени во неа, унапредување на меѓусебната соработка, како и за вршење на други заеднички работи, со оваа спогодба можат да се формираат

и посебни органи и поблиску да се определи нивниот делокруг, права, обврски и одговорности спрема учесниците во спогодбата.

Член 397

Заедницата на здружениот труд за меѓусебна планска и деловна соработка ги остварува заедничките цели и задачи преку организацијата — членка на заедницата или преку организациите што со самоуправна спогодба се основаат за остварување на определени заеднички цели и задачи.

Член 398

Самоуправните спогодби од член 395 на овој закон се јавни и се депонираат во стопанската комора чиј член е учесникот во спогодбата.

Член 399

Работниците имаат право основните организации што се во состав на иста или на различни работни организации да ги здружат во заедница на основните организации, односно работните организации — во заедница на работните организации, кога е тоа потребно за остварување на нивните определени заеднички интереси во одделни фази и елементи на процесот на трудот, научното истражување и други слични дејности.

Со самоуправната спогодба за здружување во заедниците од став 1 на овој член, основните односно работните организации ги утврдуваат заедничките интереси, начинот на нивното остварување, како и други прашања од значење за меѓусебните односи во заедницата.

Заедниците од став 1 на овој член не можат да учествуваат во правниот промет со трети лица, ниту во рамките на заедницата можат да се воспоставуваат односи во стекнувањето на заеднички приход и заеднички доход, ниту да се формираат трајни средства на заедницата.

Оддел 5

## РАБОТНИ ЗАЕДНИЦИ ЗА ВРШЕЊЕ НА РАБОТИТЕ ОД ЗАЕДНИЧКИ ИНТЕРЕС

### Член 400

Работниците што вршат административно-стручни, помошни и ним слични работи од заеднички интерес за основните организации во составот на работна организација, за организациите на здружениот труд здружени во сложена организација или во друг облик на здружување на организациите на здружениот труд, формираат една или повеќе работни заедници за вршење на заедничките работи.

Како административно-стручни и помошни работи, во смисла на став 1 од овој член, се сметаат особено: планско-аналитичките работи, персоналните работи, работите на книговодството, евиденцијата и статистиката; работите на подготвувањето и обработувањето на материјалите од правностручна природа; административните работи (примање и испраќање на пошта, деловоден протокол, стенографски, дактилографски, архивски и сл.), општите работи, работите на чувањето на објекти, одржувањето и чувањето на просториите, како и други работи што според својата природа спаѓаат во овие видови работи.

Во работната заедница можат да се вршат и комерцијални, проектантски, научноистражувчки и други слични рботи, ако се од помал обем и ако не постојат услови за вршењето на овие работи да се организира основна организација.

### Член 401

Меѓусебните права, обврски и одговорности на работниците на работната заедница и на корисниците на нивните услуги се уредуваат со самоуправна спогодба.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член се утврдуваат административно-стручните, помошните и ним слични работи што ги врши работната заедница.

## Член 402

Врз работните заедници не можат да се пренесуваат работите за кои одлучуваат органите на управувањ на организацијата на здружениот труд, на самоуправната интересна заедница, на општествено-политичката организација и на општествено-политичката заедница.

## Член 403

Работниците кои во работната организација, во сложената организација и во деловната заедница вршат определени стручни работи од заеднички интерес за успешното вршење на производните или други основни дејности, на основните односно на работните организации во нивниот состав, освен работите од член 400 став 2 на овој закон, ако со оглед на видот, обемот и значењето на тие работи можат да остваруваат вкупен приход односно да стекнуваат доход и други самоуправни права, организираат основна организација под условите и на начинот определени со овој закон, а ако за организирање на основна организација не постојат условите утврдени со законот, овие работи ги вршат како работна заедница.

Како определени работи, во смисла на став 1 од овој член, се сметаат следните работи од заеднички интерес:

1) комерцијалните работи врз остварувањето на функцијата на прометот на стоки и услуги;

2) работите на истражувањето на пазарот;

3) работите на проектирањето;

4) работите на инженерингот;

5) научноистражувачките работи и стручните работи на решавањето на технолошките проблеми и (лаборатории, испитни станици и др.);

6) работите за електронска обработка на податоците;

7) работите во врска со стручното образование на кадрите;

8) други работи определени со законот.

Основната организација која ги врши заедничките работи во смисла на одредбите од овој член не може да се издвои од составот на работната организација без согласност од работниците на основните организации односно на работните организации за кои ги врши заедничките работи.

Врз обврските и одговорностите на работниците на основната организација организирана за вршење на заедничките работи во смисла на одредбите од овој член, се применуваат одредбите на овој закон за работниците кои за вршење на заедничките работи основаат работна заедница во поглед на нивните обврски и одговорности во меѓусебните односи со работниците на здружените основни организации.

### Член 404

Меѓусебните односи во поглед на условите на слободната размена на трудот и на остварувањето на доходот, како и другите меѓусебни односи во остварувањето на заедничките цели и интереси на работниците што вршат заеднички работи и работниците на здружените основни организации за кои се вршат тие работи, се уредуваат со самоуправна спогодба за меѓусебните права, обврски и одговорности.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член се уредуваат особено: видот на работите; основите и мерилата за стекнување на доходот на работната заедница; овластувањата на работната заедница во поглед на управувањето со работите и користењето на средствата во врска со извршувањето на нејзините работи; основните услови во поглед на структурата на работните места и квалификационата структура на кадрите во работната заедница; одговорноста на работната заедница за вршење на работите; начинот на решавање на меѓусебните спорови; начинот на остварување координација во работата помеѓу работоводниот орган на организацијата на здружениот труд и раководителот на работната заедница, како и други прашања од заеднички интерес.

Со самоуправната спогодба од став 1 на овој член може да се предвиди давање претходна или дополни-

телна согласност на актите и дејствијата на работниците на работната заедница во односите што не се однесуваат на остварувањето на самоуправните права на работниците на работната заедница, туку на остварувањето на задачите поради кои е организирана работната заедница.

Член 405

Работниците на работната заедница донесуваат самоуправна спогодба за здружување на трудот на работниците во работна заедница, статут на работната заедница, самоуправен општ акт со кој се уредува работниот однос и донесуваат други самоуправни општи акти, во согласност со одредбите на овој закон што се однесуваат на тие акти во основните организации.

Самоуправните општи акти на работната заедница мораат да бидат во согласност со самоуправната спогодба од чл. 372, 384 и 404 на овој закон.

Член 406

Правата, обврските и одговорностите на работната заедница во правниот промет со трети лица со општествените средства со кои располага работната заедница се уредуваат со самоуправната спогодба од чл. 372, 384 и 404 на овој закон.

Член 407

Работната заедница престанува со работата кога основните организации за кои ги врши работите ќе донесат одлука за нејзиното престанување.

За обврските на работната заедница, во случај на нејзино престанување, солидарно одговараат основните организации.

Средствата на работната заедница се распоредуваат на основните организации во кои се распоредени работниците на работната заедница, ако со самоуправната спогодба не е определено поинаку.

Одредбите на овој член се применуваат сообразно и врз работните заедници на другите облици на организирање на здружениот труд.

Член 408

Одредбите на овој закон за работните заедници на организациите на здружениот труд се однесуваат и на работните заедници во земјоделска задруга, банка и заедница на осигурување.

Одредбите на овој закон за работните заедници на организациите на здружениот труд се однесуваат и на работните заедници во самоуправните интересни заедници и нивните здруженија и сојузи, во општите здруженија, на организациите на здружениот труд, во општествено-политичките организации, други општествени организации и во здруженијата на граѓаните, ако со законот не е определено поинаку.

Работниците на работните заедници од став 1 на овој член ги остваруваат своите права во работната заедница во рамките на самоуправната спогодба за меѓусебните права, обврски и одговорности, што со нив ја склучуваат определени органи на организациите за кои работната заедница ги врши работите.

Работниците во работни заедници на органи на општествено-политичките заедници ги остваруваат своите права, обврски и одговорности во работните заедници во кои ги вршат работите за тие органи, во согласност со законот.

## Глава II

## УТВРДУВАЊЕ И РЕГИСТРИРАЊЕ НА СТАТУСОТ НА ОРГАНИЗАЦИЈАТА НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

### Оддел 1

### ДЕЈНОСТ, ФИРМА ОДНОСНО НАЗИВ И СЕДИШТЕ

Член 409

Основачот на работната организација односно работниците во организациите на здружениот труд ја утврдуваат самостојно, во согласност со законот, дејноста на својата организација на здружениот труд според ви-

довите на стопанските, односно други општествени дејности утврдени со законот.

Член 410

Основната организација може да врши само една основна дејност, а покрај неа може да врши и споредни дејности под условите од член 411 на овој закон.

Дејностите на основната организација се утврдуваат во согласност со самоуправната спогодба за здружување во работна организација.

Дејности на работната организација во која постојат основни организации се основните дејности што ги вршат тие основни организации.

Дејности на сложената организација се дејностите на работните организации здружени во сложена организација, што се утврдени со самоуправната спогодба за здружување во сложена организација.

Член 411

Секоја организација на здружениот труд може, покрај своите основни дејности, како споредни дејности да ги врши и дејностите што непосредно служат за вршење на нејзините основни дејности, ако е вообичаено да се вршат тие покрај определената основна дејност во помал обем или повремено, или ако нивното вршење придонесува кон поцелосното искористување на капацитетите, суровините, отпадоците или помошниот материјал што се употребува за вршење на основните дејности, или ако во друг поглед служат за порационално вршење на основните дејности.

Основната организација не може да врши споредна дејност за чие вршење, според одредбите на овој закон, постојат услови да се организира друга основна организација.

Споредната дејност не се запишува во судскиот регистар, освен ако организацијата на здружениот труд во вршењето на таа дејност им продава стоки или им врши услуги на лица кои не се купувачи на стоки односно корисници на услуги од нејзината основна дејност.

во случај на сомнение или спор, надлежниот орган на општествено-политичката заедница односно организацијата овластена со закон, согласно со деловните обичаи, утврдува кои дејности можат да се вршат како основни односно како споредни дејности во смисла на овој закон.

Член 412

Организацијата на здружениот труд не може да ја започне дејноста, ниту да ги менува условите за нејзино вршење, ако надлежниот орган не донел решение дека се исполнети условите во поглед на техничката опременост и заштитата при работата, како и другите пропишани услови.

Член 413

Организацијата на здружениот труд може да ја промени дејноста ако се исполнети пропишаните услови за тоа.

Како промена на дејност се смета утврдувањето на нова дејност на организацијата на здружениот труд, наместо поранешната, утврдувањето на нова дејност покрај веќе постојната, како и напуштањето на одделни поранешни утврдени дејности.

Со актот за основање на работна организација или со самоуправната спогодба склучена помеѓу работната организација во основање и нејзиниот основач може да се утврди дека работната организација не може да ја промени дејноста за определено време, или дека промена на дејноста во определено време може да се изврши под услов да настапат определени околности или да се извршат определени обврски односно да се исполнат други определени услови.

За промена на дејноста е потребна согласност од основачот само ако тоа со актот за основање на работната организација е предвидено или со законот пропишано.

Член 414

Со Законот се определува во кои случаи за полноважноста на одлуката за промена на дејноста на орга-

низациите на здружениот труд што вршат дејности или работи од посебен општествен интерес е потребна претходна согласност од надлежниот орган на општествено-политичката заедница или на определена самоуправна интересна заедница.

Со законот односно со самоуправната спогодба склучена во согласност со законот помеѓу заинтересираните самоуправни организации или заедници и организациите на здружениот труд од став 1 на овој член може да се определи дека промена на дејноста на таа организација може да се изврши само во случај ако настапат определени околности или ако се исполнат други определени услови.

## Член 415

Организацијата на здружениот труд може да склучува договори и да врши други работи на прометот на стоки и услуги само во рамките на своите дејности што се запишани во судскиот регистар.

## Член 416

Секоја работна организација во областа на стопанската дејност има фирма.

Фирмата е име под кое работи работната организација.

Секоја основна организација во областа на стопанската дејност има назив.

Основната организација работи со трети лица под фирмата на работната организација во чиј состав е и под својот назив, а внатре во работната организација — под својот назив.

Фирмата на работната организација и називот на основната организација се запишуваат во судскиот регистар.

## Член 417

Фирмата односно називот содржи:

1) ознака која упатува на дејноста на работната организација односно на основната организација, а ако

работната организација односно основната организација врши повеќе дејности, во фирмата односно во називот може да се назначи само една од нејзините основни дејности;

2) ознака со која поблиску се обележува името на работната организација односно на основната организација.

Ако работната организација во својот состав има основни организации тоа мора да биде означено во нејзината фирма.

Фирмата на работната организација односно називот на основната организација може да содржи и делови од фирмата на сложената организација во која е здружена работната организација, согласно со самоуправната спогодба за здружување.

Фирмата на работната организација односно називот на основната организација може да содржи додатоци во вид на цртеж, слика и слично.

Кон фирмата односно називот во правниот промет задолжително се наведува седиштето на работната организација односно на основната организација, а ако местото на нивното седиште е во град поделен на општини, — се наведува и поблиската адреса во местото на седиштето.

Фирмата на работната организација односно називот на основната организација не може да содржи изрази кои се непознати во јазиците на народите и народностите на Југославија на кои гласи фирмата односно називот.

Член 418

Организацијата на здружениот труд има седиште.

Седиште е местото во кое се врши основната дејност на организацијата на здружениот труд, а ако таа дејност се врши во повеќе места, како седиште на организацијата се смета местото во кое работоводниот орган постојано ја врши својата функција.

## Член 419

Организацијата на здружениот труд може да го промени седиштето.

Одлуката за промена на седиштето на организацијата на здружениот труд се донесува на начинот предвиден со самоуправната спогодба за здружување односно со статутот или законот.

Како промена на седиштето на организацијата на здружениот труд се смета преместувањето на седиштето од едно место во друго на територијата на иста општина или од место на територијата на една општина во место на територијата на друга општина, во иста или друга република односно автономна покраина, како и промената на поблиската адреса.

Ако организацијата на здружениот труд го преместува седиштето од место на територијата на една општина во место на територијата на друга општина, должна е за тоа да ги извести надлежниот орган на општината од чија територија го преместува седиштето и надлежниот орган на општината на чија територија го преместува седиштето.

Со актот за основање на работна организација може да се определи дека за промена на нејзиното седиште е потребна согласност од основачот, ако со законот не е определено поинаку.

## Член 420

Во фирмата на работната организација мораат да се назначат видот и обемот на одговорноста на основните организации за нејзините обврски.

Видот и обемот на одговорноста се означуваат со следниве ознаки:

1) неограничена солидарна одговорност;

2) ограничена солидарна одговорност;

3) неограничена супсидијарна одговорност;

4) ограничена супсидијарна одговорност.

Во фирмата на работната организација во чиј состав нема основни организации се внесува ознаката на целосната одговорност.

Ако основните организации за обврските на работната организација одговараат само со здружените средства, тогаш во фирмата на работната организација се внесува ознаката на ограничената одговорност.

Член 421

Називот на основната организација за чии обврски според самоуправната спогодба за здружување одговараат и другите основни организации во составот на иста работна организација мора да содржи и ознака дека за нејзините обврски одговараат и другите основни организации.

Член 422

За внесување во фирмата односно во називот име на историска или друга знаменита личност е потребна дозвола од надлежниот општински орган, освен ако основачот е општествено-политичка заедница.

Во фирмата односно називот не може да се внесе име на жива личност. По исклучок, име на жива знаменита личност може да се внесе во фирмата односно во називот по одобрение од Сојузниот извршен совет и со согласност од таа личност.

За внесување во фирмата односно во називот име на историска или друга умрена знаменита личност е потребна согласност од нејзините сродници до третиот степен на сродството.

При издавањето на дозволата од став 1 на овој член надлежниот општински орган е должен да води сметка да не се внесе во фирмата односно во називот име на историска или друга знаменита личност ако тоа не е умесно поради видот на дејноста на организацијата.

Регистарскиот суд ќе одлучи на барање од надлежниот општински орган, односно од личноста од став 2 на овој член, односно од сродниците од став 3 на овој член, да се брише од фирмата односно од називот името на историска односно на друга знаменита личност ако најде дека со работењето е доведен во прашање угледот на таа личност.

Во фирмата односно во називот не може да се внесе назив на општествено-политичка заедница, освен по одобрение од нејзиниот извршен орган.

Ако во фирмата односно во називот се внесе назив на општествено-политичка заедница без одобрение од соодветниот извршен орган, регистарскиот суд, на барање од тој орган, ќе го избрише називот на општествено-политичката заедница од фирмата односно називот на организацијата.

Член 423

Фирмата односно називот не смее да содржи невистинити податоци или податоци што би можеле да доведат до забуна во поглед на видот и обемот на работењето или во поглед на видот и обемот на одговорноста за обврските на организацијата, ниту ознаки спротивни на самоуправниот социјалистички морал.

Фирмата односно називот не смее да содржи име на странска држава или на меѓународна организација, ако со меѓународен договор не е предвидено поинаку.

Фирмата односно називот не смее да содржи грб на општествено-политичка заедница или слични амблеми, освен ако е тоа дозволено со законот.

Член 424

Работната организација односно основната организација може да има и скратена ознака на фирмата односно на називот.

Во скратената ознака на фирмата односно на називот се внесува и ознаката на видот и обемот на одговорноста, а кон таа ознака — и ознаката на седиштето.

Името на знаменита личност не може во фирмата да се внесува во скратен облик.

Скратената ознака на фирмата односно на називот, покрај нивниот полн облик, се запишува во судскиот регистар.

Член 425

Фирмата односно називот мора да гласи на еден или на повеќе јазици на народите и народностите на Југославија, согласно со уставот и законот.

Фирмата односно називот мора да биде на еден од јазиците што е во службена употреба во местото на седиштето на организацијата на здружениот труд.

Фирмата односно називот може да содржи и текст на некој друг јазик, но содржината мора да биде иста како и на јазикот на народот односно народноста на Југославија.

Член 426

Фирмата на работната организација мора јасно да се разликува од фирмата на другите работни организации од иста или сродна дејност што се запишани или уредно пријавени за упис во регистарот кај регистарскиот суд.

Називот на основната организација мора јасно да се разликува од називот на другите основни организации во составот на истата работна организација.

Член 427

Под иста или слична фирма не можат да бидат запишани во регистарот на ист регистарски суд две или повеќе работни организации што вршат иста или сродна дејност.

Член 428

Ако две или повеќе работни организации од иста или сродна дејност чии седишта се на подрачјето на ист регистарски суд пријавиле во судот фирми кои јасно не се разликуваат една од друга, право на упис на фирмата има работната организација која порано ја пријавила фирмата кај судот.

Член 429

Под ист или сличен назив не можат да бидат запишани во судскиот регистар две или повеќе основни организации во составот на иста работна организација.

Ако две или повеќе основни организации во составот на иста работна организација пријавиле кај регистарскиот суд називи кои јасно не се разликуваат еден од

друг, право на упис на називот има основната организација која порано го пријавила називот кај судот.

Член 430

Фирмата односно називот можат во прометот да се употребуваат само онака како што се запишани во судскиот регистар во полн облик, а кон тоа може да се употребува и нивната скратена ознака.

Фирмата односно називот можат да се употребуваат и како стоковен знак, освен ако со посебен закон не е определено поинаку.

Фирмата односно називот или скратената ознака на фирмата односно на називот мора да се истакне на деловните простории на работната организација односно на основната организација.

Член 431

Регистарскиот суд, при уписот на фирмата односно називот во регистарот, мора по службена должност да води сметка за тоа во регистарот да не биде запишана фирма односно назив кој јасно не се разликува од фирмата на работната организација односно од називот на основната организација во нејзиниот состав, запишана или уредно пријавена за упис во судскиот регистар кај тој суд.

Член 432

Секоја работна организација односно основна организација има право пред надлежниот суд да бара заштита на фирмата односно називот, ако за тоа има оправдан интерес.

Барање може да се поднесе против работната организација односно основната организација која е запишана во судскиот регистар кај ист или друг суд.

Правото на поднесување барање за заштита на фирмата односно називот престанува по истекот на три години од денот на уписот во судскиот регистар на фирмата односно називот на организацијата против која се бара заштита.

### Член 433

На тужената организација судот ќе и го забрани употребувањето на фирмата односно називот ако најде дека барањето за заштита на фирмата односно називот е оправдано.

Во случај од став 1 на овој член судот, според околностите на случајот, ќе му досуди на тужителот, по негово барање, надомест на штетата во примерен износ.

За оправданоста на барањето за поништување на фирмата односно називот доволно е да постои во прометот можност за замена на таа фирма односно назив поради нивната идентичност или сличност со фирмата односно називот на тужителот, без оглед дали веќе дошло до бркотија во поглед на фирмата односно називот.

### Член 434

Надлежниот суд може да го овласти тужителот да ја објави на трошок на тужениот, во целост или во извод, пресудата со која се усвојува барањето за заштита на фирмата односно називот.

### Член 435

Промена на фирмата на работна органиазција, се врши на начинот определен со самоуправната спогодба за здружување во работна организација, а ако работната организација во својот состав нема основни организации, промена на нејзината фирма се врши на начинот определен со нејзиниот статут.

Промена на називот на основна организација се врши на начинот определен со статутот на основната организација.

Фирмата на работна организација односно називот на основна организација, мора да се промени ако е променета основната дејност или видот и обемот на одговорноста на организацијата поради што фирмата односно називот повеќе не ѝ одговараат на нејзината дејност.

Промената на фирмата на работна организација односно на називот на основна организација се запишува во судскиот регистар во кој е запишана работната организација односно основната организација.

Член 436

Одредбите на овој закон за фирмата и седиштето на работната организација сообразно се применуваат врз сложената организација и деловната заедница.

Член 437

Одредбите на овој закон за фирмата односно називот и за седиштето на организација на здружениот труд во областа на стопанството сообразно се применуваат и врз организациите на здружениот труд во областа на општествените дејности и врз други субјекти на уписот во судскиот регистар, ако со законот не е определено поинаку.

**Оддел 2**

**ЗАСТАПУВАЊЕ И ПРЕТСТАВУВАЊЕ НА ОРГАНИЗАЦИЈА НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД**

Член 438

Организацијата на здружениот труд ја застапува и претставува индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган, ако со статутот или со друг самоуправен општ акт на организацијата не е определено поинаку.

Со статутот или со друг самоуправен општ акт на организацијата на здружениот труд може да се предвиди организацијата на здружениот труд да ја застапува односно претставува, покрај индивидуалниот работовен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган, еден или повеќе работници со посебни овластувања и одговорности во организацијата на здружениот труд.

Застапникот е овластен од името на организацијата на здружениот труд. во рамките на нејзината дејност, а во границите на своите овластувања, да склучува договори и да врши други правни дејствија, како и да ја застапува организацијата на здружениот труд пред судови и други органи.

Со статутот или со друг самоуправен општ акт на организацијата на здружениот труд овслатувањето на застапникот може да се ограничи на склучување определени договори односно на вршење други определени правни дејствија, односно може да се определи застапникот да склучува договори или да врши други правни дејствија од името на организацијата на здружениот труд само со согласност на определен орган или заедно со определен орган на организацијата на здружениот труд.

Овластувањата на застапникот на организација на здружениот труд, односно ограничувањето на неговите овластувања, мораат да се запишат во судскиот регистар.

Претставникот на организација на здружениот труд е овластен да истапува од нејзино име, но не е овластен да презема за неа правни дејствија, освен ако е овластен и за нејзино застапување.

Член 439

Застапникот на организација на здружениот труд од член 438 на овој закон може, во рамките на своите овластувања, да му даде на друго лице писмено полномоштие за склучување на определени видови договори и за преземање на други определени видови правни дејствија, односно за склучување на поединечно определени договори и за преземање на други поединечни определени правни дејствија.

Со статутот на организацијата на здружениот труд или со одлуката на нејзиниот орган на управување може да се определи дека застапникот може да даде полномоштие во смисла на став 1 од овој член само со согласност на определен орган на организацијата.

## Оддел 3

## ДЕЛОВНА ТАЈНА

### Член 440

Како деловна тајна се сметаат оние исправи и податоци што организацијата на здружениот труд ќе ги определи со самоуправната спогодба, статутот или со друг самоуправен општ акт, како што се: исправите и податоците што претставуваат производствена тајна, резултатите од истражувачката и конструкторската работа и други исправи и податоци чие соопштување на неовластено лице, поради нивната природа и значење, би и било спротивно на нејзините интереси.

Со статутот или со друг самоуправен општ акт не може да се определи сите исправи и податоци што се однесуваат на работењето на организацијата на здружениот труд да се сметаат како деловна тајна, односно како деловна тајна да не се прогласуваат исправите и податоците чие соопштување не би им било спротивно на нејзините интереси или спротивно на начелото на јавност на работата на организацијата на здружениот труд.

Како деловна тајна не можат да се прогласат исправи и податоци што се од значење за остварувањето на меѓусебните односи во деловното поврзување на организациите на здружениот труд, ниту техничко унапредување или иновација што придонесува кон општиот општествен напредок, а која е регистрирана.

### Член 441

Организацијата на здружениот труд е должна да ги чува како тајна и следните исправи и податоци:

1) што надлежниот орган ќе ги прогласи како деловна тајна;

2) што надлежниот орган како доверливи ќе и ги соопшти на организацијата на здружениот труд;

3) што се однесуваат на работите што организацијата на здружениот труд ги врши за потребите на Југословенската народна армија, на општонародната од-

брана и на општествената самозаштита, ако се означени како воена тајна;

4) што содржат понуди за конкурс или јавно наддавање — до објавувањето на резултатите од конкурсот односно од јавното наддавање;

5) што се од посебно општествено-економско значење.

Кои исправи и податоци од став 1 на овој член се сметаат како деловна тајна се утврдува со законот и со пропис врз основа на законот.

### Член 442

Исправите и податоците што се сметаат како деловна тајна врз основа на статутот или друг самоуправен општ акт можат на други лица да им ги соопштуваат овластените работници определени со статутот или со друг самоуправен општ акт.

Со самоуправен општ акт поблиску се определуваат случаите кога исправите или податоците од став 1 на овој член можат да им ги соопштуваат на други лица, работниците кои, со оглед на работното место на кое работат, можат да ги соопштуваат и лицата на кои тие можат да им ее соопштуваат.

Работничкиот совет на организацијата на здружениот труд формира посебен орган кој има увид во деловните тајни и кој е одговорен за нивното чување, и утврдува кои работници можат да бидат овластени за чување или соопштување на деловна тајна.

### Член 443

Исправите и податоците што се сметаат како деловна тајна не смеат да се соопштуваат ниту да се прават достапни за неовластени лица, ако со законот не е определено поинаку.

Деловната тајна се должни да ја чуваат сите работници што на кој и да било начин ќе дознаат за некоја од исправите или податоците што се сметаат како деловна тајна.

Должноста да се чува деловната тајна трае и по престанувањето на работниот однос на работник во организацијата на здружениот труд чија деловна тајна е во прашање.

## Член 444

Кога е тоа неопходно заради извршување на работите на организацијата на здружениот труд, исправите и податоците што според член 441 од овој закон се сметаат како деловна тајна може на други лица да им ги соопштува само лицето овластено со статутот или со друг самоуправен општ акт, со претходна писмена согласност од надлежниот орган што со свој пропис или акт определил дека овие исправи или податоци се сметаат како деловна тајна или ако како доверливи и ги соопштил на организација на здружениот труд, односно со претходна писмена согласност од заинтересираната организација или лице, ако се во прашање исправи или податоци од понуди за конкурс или јавно наддавање.

Во барањето со кое се бара согласност во смисла на став 1 од овој член мора да се наведе кои исправи или податоци се во прашање, на кое лице ќе му се соопштат тие, кое лице е овластено да го изврши тоа соопштување, како и причините поради кои е неопходно тоа соопштување.

## Член 445

Организациите на здружениот труд и одговорните работници во нив се должни да ги чуваат како доверливи исправите и податоците што ќе ги дознаат во вршењето на работи со други организации на здружениот труд.

Ако таквите исправи и податоци се сметаат како деловна тајна во смисла на чл. 440 и 441 од овој закон, а со статутот или со друг самоуправен општ акт на организацијата на здружениот труд што ги дознала се предвидени како деловна тајна, неовластеното соопштување на овие исправи или податоци претставува повреда на должноста за чување на деловната тајна.

## Член 446

Не се смета како повреда на чувањето на деловната тајна соопштувањето на исправи или податоци што се сметаат како деловна тајна, ако тие исправи односно податоци им се соопштуваат на лица, органи и организации на кои тие можат или мораат да им се соопштуваат врз основа на прописите или врз основа на овластувањата што произлегуваат од функцијата што ја вршат тие или од положбата на која се наоѓаат.

Како повреда на чувањето на деловната тајна не се смета ни соопштувањето на седници на работничкиот совет на исправите и податоците што се сметаат како деловна тајна, ако таквото соопштување е неопходно заради вршење на неговите работи.

Работникот кој на седници на органите на управување соопштува такви податоци е должен присутните да ги предупреди дека тие исправи и податоци се сметаат како деловна тајна, а присутните се должни она што притоа ќе го дознаат да го чуваат како деловна тајна.

Како повреда на чувањето на деловната тајна нема да се смета ни соопштувањето што работникот ќе му го стори на органот на самоуправната работничка контрола или со пријава на кривично дело, стопански престап или прекршок што е сторен или ако тајната му ја соопшти на органот што го врши правото на надзор, а заради остварување на своите самоуправни права или на правата од меѓусебните односи на работниците во здружениот труд.

## Член 447

Со статутот или со друг самоуправен општ акт поблиску се определува, според условите на работењето, начинот на ракување со исправите и податоците што се сметаат како деловна тајна и другите околности од интерес за чувањето на деловната тајна.

## Оддел 4

## СУДСКИ РЕГИСТАР

### Член 448

Во судскиот регистар задолжително се запишуваат организациите на здружениот труд, деловните заедници, банките, заедниците на осигурување на имоти и лица и други финансиски организации, работните заедници што со самоуправна спогодба или со друг самоуправен општ акт се овластени да стапуваат во промет со трети лица како и другите субјекти определени со законот (во натамошниот текст: субјекти на уписот).

Уписот се врши на барање од овластеното лице.

Барањето мора да се поднесе во рок од 15 дена од денот кога се стекнале сите услови за упис.

Со законот се определува во кои случаи се врши упис во судскиот регистар по службена должност на судот или на барање од друг надлежен орган.

Во судскиот регистар во кој е запишана основната организација односно работната организација која во својот состав нема основни организации, се запишуваат и оние нејзини делови што имаат определени овластувања во прометот на стоки и услуги (деловните единици), а единиците што немаат такви овластувања само се евидентираат.

### Член 449

Судот е должен да изврши упис во судскиот регистар ако пријавата со пропишаната содржина ја поднело овластеното лице, ако кон пријавата се приложени определените исправи со пропишаната содржина со кои се докажуваат фактите што се од значење за уписот во судскиот регистар и ако барањето за упис е во согласност со законот.

Регистарскиот суд е должен да оцени дали за упис постојат пропишаните услови.

Ако регистарскиот суд се посомнева во вистинитоста на актот со кој се докажува фактот што е предмет на уписот, или во законитоста на постапката според која

е донесен актот, или во законитоста на правното дејствие што е предмет на уписот (склучување на определена самоуправна спогодба, избор односно именување на орган на организацијата и др.), судот по службена должност ќе ги извиди околностите што се од значење за извршување на уписот и ќе го одбие барањето за упис ако најде дека за уписот не постојат услови.

Член 450

Судскиот регистар го води надлежниот суд.

Член 451

Податоците запишани во судскиот регистар се јавни и секој може да ги разгледа, препишува и да бара да му се издаде заверен препис на уписот.

Уписот во судскиот регистар има правно дејство спрема трети лица од денот на уписот.

Тој што во правниот промет, постапувајќи совесно, ќе има доверба во податоците запишани во регистарот, не ги поднесува штетните правни последици што ќе настанат од тоа.

Член 452

Постапката за упис во судскиот регистар се врши според правилата на вонпроцесната постапка, ако со законот не е определено поинаку.

Член 453

Сите уписи се вршат во судскиот регистар на надлежниот суд на чие подрачје се наоѓа седиштето на субјектот на уписот (регистарски суд).

Ако во составот на субјектот на уписот има и такви субјекти чии седишта се наоѓаат на подрачјето на друг суд ,уписите се вршат и во судскиот регистар на тој суд (суд на уписот) врз основа на решение на регистарскиот суд.

Член 454

Во судскиот регистар се запишува основањето, организирањето, конституирањето и престанувањето на субјектот на уписот, како и статусните и други промени на тие субјекти.

Во судскиот регистар се запишуваат и другите податоци за субјектите на уписот што се од значење за правниот промет, и тоа фирмата односно називот, седиштето, дејноста, овластувањата во правниот промет со трети лица, видот и обемот на одговорноста во правниот промет со трети лица, видот и обемот на одговорноста за обврските на другите организации на здружениот труд утврдени со самоуправната спогодба за здружување, имињата на лицата овластени за застапување и границите на нивните овластувања, називот и седиштето на основачот, како и бројот и датумот на актот за основање.

Во судскиот регистар се запишуваат и податоци за другите факти определени со законот.

Член 455

Уписите во судскиот регистар се конечни, условни (привремени) и известувачки.

Конечни уписи се особено уписите на основањето, конституирањето, статусните и други промени на субјектите на уписот и на нивното престанување.

Условни (привремени) уписи се особено пренотацијата на одлуката за организирање на привремена основна организација односно на основна организација во составот на работната организација и пренотацијата на одлуката за издвојување на основна организација од составот на работната организација.

Известувачки уписи се особено прибелешката на поведувањето спор, прибелешката на поведувањето постапка за редовна ликвидација, прибелешката на поведувањето постапка за присилно порамнување и прибелешката на отворањето постапка на присилно престанување.

Условите за упис, зависно од предметот на уписот, мораат да се оправдаат во рокот определен со законот или со решение на судот.

### Член 456

За секое барање за упис во судскиот регистар, регистарскиот суд донесува решение.

Решението во препис се доставува до подносителот на барањето и до сите здружени организации на кои се однесува тоа решение, а може да се достави и до другите лица што за тоа имаат правен интерес, по нивно барање.

Против решението за упис во судскиот регистар може да се изјави жалба.

Право на жалба против решението за упис во судскиот регистар имаат подносителот на барањето за упис и другите лица што сметаат дека со решението е повредено нивно право или интерес заснован врз законот.

Рокот за изјавување на жалба изнесува осум дена од денот на доставувањето на преписот на решението.

За лицето што смета дека негово право и интерес заснован врз законот е повреден со решението за конечниот упис, а преписот на тоа решение не му бил доставен, рокот за жалба изнесува петнаесет дена од денот на објавувањето на изводот на уписот во „Службен лист на СФРЈ", а ако изводот на уписот е објавен и во републичкиот односно во покраинскиот службен весник, рокот за жалба се смета од денот на објавувањето на изводот на уписот во службениот весник во кој е објавен подоцна.

### Член 457

Неосновано извршениот упис во судскиот регистар регистарскиот суд може да го брише по службена должност или на барање од лицето што за тоа има правен интерес.

Барањето за бришење на уписот се поднесува во рок од петнаесет дена од денот на дознавањето за уписот, а најдоцна во рок од шеесет дена од денот на извршениот упис.

Судот може да го брише уписот по службена должност само во случаите што се предвидени со законот, односно со правилата на вонпроцесната постапка.

## Член 458

Ако уписот е извршен врз основа на лажна исправа ,ако во исправата врз основа на која е извршен уписот се наведени невистинити податоци, ако исправата е донесена во незаконито спроведена постапка ако незаконито е спроведено дејствието за кое се запишуваат податоци во регистарот или ако постојат други причини предвидени со законот, може со тужба за утврдување да се бара да се утврди дека уписот е ништовен.

Тужба може да поднесе лицето кое има правен интерес да се утврди ништовност на уписот.

Тужба може да поднесе и општествениот правобранител на самоуправувањето.

Тужба се поднесува во рок од триесет дена од денот кога подносителот на тужбата дознал за причините на ништовноста, но не може да се поднесе по истекот на рокот од три години од денот кога е извршен уписот.

## Член 459

Податоците запишани во судскиот регистар што се однесуваат на организациите на здружениот труд кои се занимаваат со стопански дејности се објавуваат во „Службен лист на СФРЈ“, а податоците запишани во судскиот регистар што се однесуваат на организациите на здружениот труд кои се занимаваат со општествени дејности се објавуваат во службениот весник определен со законот.

## Член 460

Сојузниот извршен совет донесува поблиски прописи за судскиот регистар, за збирката на исправите и помошните книги што се водат кон регистарот, за начинот на запишување во судскиот регистар, за пренотациите и прибелешките и нивното бришење, за лицата овластени за поднесување пријава за упис, за содржината на пријавата, за исправите и доказите што се прилагаат кон пријавата, за објавувањето на уписот и на начинот за издавање изводи од судскиот регистар.

## Дел четврти

# ОСТВАРУВАЊЕ НА САМОУПРАВУВАЊЕТО НА РАБОТНИЦИТЕ ВО ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

## Глава I

## ОДЛУЧУВАЊЕ НА РАБОТНИЦИТЕ

### Оддел 1

### ОБЛИЦИ НА ОДЛУЧУВАЊЕТО

#### Член 461

Во остварувањето на своите општествено-економски и други самоуправни права работниците одлучуваат на собири на работниците, со референдум и со други облици на лично изјаснување, преку делегати во работничкиот совет и со контрола на работата на органите и службите во организациите на здружениот труд и во други самоуправни организации и заедници, како и преку делегации и делегати во собранијата на самоуправните интересни заедници и во собранијата на општествено-политичките заедници.

### Оддел 2

### ОДЛУЧУВАЊЕ СО ЛИЧНО ИЗЈАСНУВАЊЕ

#### Член 462

Работниците во основната организација со лично изјаснување одлучуваат за неотуѓивите права со референдум, на собири на работници, со потпишување односно со давање на посебни изјави во писмена форма и

со други облици на лично изјаснување утврдени со законот, со статутот или со самоуправната спогодба.

За сите прашања за кои се донесуват одлуки со лично изјаснување на работниците мора да се обезбеди претходно расправање за тие прашања на начинот определен со статутот.

Работоводниот орган на основната организација подготвува предлог на прашањата за кои се спроведува претходното расправање од став 2 на овој член со потребно образложение.

Работничкиот совет одлучува за изнесување на прашањата за кои се спроведува претходно расправање.

Работничкиот совет свикува собир на работниците заради претходно расправање.

За организирањето на претходно расправање работничкиот совет го известува синдикатот.

На барање од синдикатот работничкиот совет е должен да организира претходно расправање.

### Член 463

Работниците во основната организација со референдум одлучуваат: за самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основна организација; за самоуправната спогодба за здружување во работна организација, сложена организација и деловна заедница; за промените во организирањето на основната организација; за статутот на основната организација, на работната организација и на сложената организација; за основите на планот на основната организација; за основите и мерилата за распределба на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците; за други самоуправни спогодби кога тоа е утврдено со законот; за одлуките што се однесуваат на откажувањето од правото на поврат на здружените средства односно надомест за стопанисување со здружените средства, како и за други прашања утврдени со самоуправната спогодба и со статутот на основната организација.

Работниците со референдум одлучуваат и за другите прашања за кои се одлучува со лично изјаснување ако така одлучи мнозинството работници на основната организација.

## Член 464

Работниците на собир на работниците даваат иницијативи, предлози и мислења, ги усогласуваат ставовите во остварувањето на правото на работа со општествени средства и на другите самоуправни права, ги утврдуваат насоките за работата на делегациите и делегатите и донесуваат одлуки под условите и на начинот утврден со законот, со самоуправната спогодба и со статутот.

## Член 465

Работниците со самоуправни спогодби и со статутите ги утврдуваат прашањата за кои се одлучува со потпишување односно со давање на посебна изјава во писмена форма.

## Член 466

Предлог-актот на основната организација, за кој работниците одлучуваат со лично изјаснување, го утврдува работничкиот совет на основната организација, ако со законот или со статутот на основната организација не е определено предлог-актот да го утврдува комисија или друго тело што го избираат работниците.

Предлог актот што го утврдува работничкиот совет на работната организација односно на сложената организација, а за кој работниците одлучуваат со лично изјаснување, претходно го разгледува и за него зазема став работничкиот совет на основната организација.

## Член 467

За предлог-одлуката за склучување на договор за кредит за инвестициони вложувања и на други договори и самоуправни спогодби со кои се прибавуваат средства во поголем обем за проширување на материјалната основа на трудот или за здружување на средства на сопствената акумулација за подолгорочни вложувања во својата организација на здружениот труд и во другите облици на здружување на тие средства и за остварување на други заеднички цели во заедничкиот труд и заедничкото остварување на доход со заеднички ризик, се ор-

ганизира претходна расправа во основната организација заради прибавување мислења од работниците, на начинот определен со статутот.

Работничкиот совет е должен предлогот од став 1 на овој член да го достави до синдикатот.

Ако за прашањата од став 1 на овој член не се организира претходна расправа, работничкиот совет за тие прашања не може да донесе одлука.

Член 468

Самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација се смета како донесена ако за неа се изјаснат мнозинството работници во таа организација.

По донесувањето на самоуправната спогодба од став 1 на овој член, секој работник во основната организација слободно одлучува за прифаќањето на самоуправната спогодба со давање посебна изјава во писмена форма.

Друг самоуправен општ акт на основната организација за кој работниците одлучуваат со лично изјаснување се смета како усвоен ако за него се изјаснат мнозинството работници во основната организација.

Друг самоуправен општ акт на работната организација односно на сложената организација за кој работниците одлучуваат со лично изјаснување, се смета како усвоен ако за него се изјаснат мнозинството работници во секоја основна организација во составот на организацијата на здружениот труд чиј акт се усвојува.

Член 469

Ако работниците со референдум не го прифатат предлог-актот, предлогот може да се повтори во рокот утврден со статутот на основната организација, односно со самоуправната спогодба за здружување, со тоа што тој рок да не може да биде пократок од рокот утврден со законот.

Ако во рокот утврден со самоуправниот општ акт односно со законот работниците со референдум не ги

прифатат основите на планот на основната организација, работничкиот совет за тоа донесува привремена одлука.

Во случајот од став 2 на овој член работничкиот совет го известува собранието на општествено-политичката заедница.

Член 470

Ако со статутот на основната организација е предвидено работниците на собир на работниците да одлучуваат за определени самоуправни права, должности и одговорности, а поради природата на процесот на трудот или од други причини не постои можност за одржување на единствен собир на сите работници, изјаснувањето се врши на собири на работниците во работните единици или во други делови од процесот на трудот определени со статутот.

Одлуката за која работниците од став 1 на овој член се изјасниле се смета како донесена ако ја усвојат мнозинството од вкупниот број работници во основната организација.

Начинот за одлучување на собири на работниците во деловите на процесот на трудот од став 1 на овој член не утврдува со статутот на основната организација.

Член 471

Работниците во работна единица или во друг дел на основната организација определен со статутот одлучуваат на собири на работниците на таа единица односно на тој дел за определени самоуправни права, должности и одговорности, кога работниците во одделни делови на процесот на трудот ја вршат работата во различни места или кога тоа го бара организацијата на трудот (работа на одделни групи работници во градежништвото, шумарството, земјоделството, сообраќајот и сл.), утврдени со статутот или со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос.

Работниците во работна единица или во друг дел од основната организација определен со статутот можат на собир на работниците на таа единица односно на тој дел да донесуваат одлуки за распределба на средствата

за лични доходи и за користењето на средствата за заедничка потрошувачка што ќе ги остварат со заеднички труд, како и за други прашања утврдени со статутот во согласност со законот.

Одлуката од ст. 1 и 2 на овој член се смета како донесена ако ја усвојат мнозинството работници на собир на работниците од тој дел на процесот на трудот.

## Оддел 3

## ОДЛУЧУВАЊЕ ПРЕКУ ДЕЛЕГАТИ И ДЕЛЕГАЦИИ

### 1. Заедничка одредба

Член 472

Одлучувањето преку делегати и делегации работниците во основните организации и во другите организации на здружениот труд, како и во други облици на здружување го остваруваат на начинот утврден со самоуправната спогодба и со статутот на организацијата на здружениот труд, на самоуправната интересна заедница и на друга самоуправна организација и заедница.

### 2. Одлучување во основната организација

Член 473

Работникот, заедно и рамноправно со другите работници во основната организација, одлучува преку делегати во работничкиот совет на основната организација на тој начин што заедно и рамноправно со другите работници ги утврдува ставовите за работата на делегатот и му дава насоки на делегатот во поглед на изјаснувањето за прашањата за кои донесува одлуки работничкиот совет.

Член 474

Делегатите во работничкиот совет на основната организација работат според насоките на работниците што

ги избрале и за својата работа одговараат пред работниците на основната организација.

Член 475

Делегатот во работничкиот совет на основната организација има право и должност за сите прашања за кои одлучува работничкиот совет да ги изнесува ставовите на работниците што го избрале.

Делегатот има право и должност, во текот на донесувањето на заедничка одлука, да ги усогласува со другите делегати ставовите во работничкиот совет на основната организација.

Делегатот има право и должност да ги известува работниците за својата работа во работничкиот совет и за работата на работничкиот совет, на начинот и во роковите утврдени со статутот на основната организација.

Делегатот има право и должност да побара ставови од работниците кога не му се дадени насоки или кога тие не се доволни за да може да се изјасни за прашањата за кои одлучува работничкиот совет.

Член 476

Со статутот на основната организација се утврдуваат правата и обврските на делегатите и нивната одговорност пред работниците.

3. **Одлучување во работната организација**

Член 477

Кога делегатот во работничкиот совет на работната организација учествува во одлучувањето за прашања што се однесуваат на создавањето на материјални обврски на основната организација како и за други прашања утврдени со статутот на основната организација и со самоуправната спогодба за здружување во работна организација, должен е да се изјасни и да гласа во соглас-

ност со ставот што го зазеле работниците, односно со ставот што за тие прашања го зазел работничкиот совет на основната организација чиј делегат е тој.

Кога работничкиот совет на работната организација донесува одлука за прашања за кои работниците лично се изјаснуваат во основната организација, одлуката се донесува во согласност со секоја од тие организации на начинот утврден со самоуправната спогодба за здружување.

Член 478

Кога делегатот во работничкиот совет на работната организација учествува во одлучувањето за прашања за кои работниците не одлучуваат со лично изјаснување, должен е при изјаснувањето да постапува во рамките на насоките што ги утврдиле работниците односно работничкиот совет на основната организација.

Член 479

Делегатот во работничкиот совет на работната организација е одговорен за својата работа пред работниците и пред работничкиот совет на основната организација во која е избран за делегат.

Член 480

Делегатот во работничкиот совет на работната организација кој не ќе ги изнесе ставовите на работничкиот совет на основната организација, не гласа во согласност со насоките или не ги известува работниците за својата работа во работничкиот совет, за работата на работничкиот совет и за прашањата за кои не е постигната согласност на делегатите, сторува повреда на својата делегатска должност и за таа повреда е одговорен пред работниците што го избрале.

Член 481

Со самоуправната спогодба за здружување и со статутот на работната организација се утврдуваат на-

чинот и роковите за известување на работничкиот совет и на работниците на основната организација за работата на делегатите и на работничкиот совет на работната организација, другите права и должности на делегатите и нивната одговорност пред работничкиот совет.

### 4. Одлучување во сложената организација

Член 482

Одредбите на овој закон што се однесуваат на правата, должностите и одговорностите на делегатите во работничкиот совет на работната организација, се применуваат и врз делегатите во работничкиот совет на сложената организација.

### 5. Одлучување во другите облици на здружување

Член 483

Одредбите на овој закон што се однесуваат на правата, должностите и одговорностите на делегатите во работничкиот совет на работната организација, се применуваат и врз делегатите во органот на управување во деловната заедница, банката, заедницата на осигурување на имоти и лица и во друга самоуправна организација и заедница, како и врз делегатите во заедничкиот орган за вршење на работите од заеднички интерес на организациите на здружениот труд што ги здружуваат трудот и средствата, ако со законот или со самоуправниот општ акт во согласност со законот, не е определено поинаку.

Со статутот на организацијата на здружениот труд односно на друга самоуправна организација или заедница која е здружена во обликот на здружување од став 1 на овој член се утврдуваат правата, обврските и одговорностите на делегатите пред работниците односно пред работните луѓе во самоуправните организации и заедници што ги избрале.

6. **Одлучување во работната заедница**

Член 484

Делегатот во работничкиот совет на работната заедница во организацијата на здружениот труд има права, должности и одговорности на делегат во работничкиот совет на основната организација.

Работната заедница има најмалку еден делегат во работничкиот совет на работната организација.

Ако работната организација има повеќе работни заедници, секоја од нив има по еден делегат во работничкиот совет на работната организација.

Со самоуправен општ акт на работната заедница се утврдуваат правата и должностите на делегатите и нивната одговорност пред работничкиот совет и пред работниците на работната заедница што ги избрале.

Член 485

Работниците во работна заедница на банка, заедница на осигурување на имоти и лица, деловна заедница, земјоделска задруга и друга задруга, самоуправна интересна заедница и друга самоуправна организација и заедница и на нивно здружение, на општествено-политичка организација, здружение на граѓани, орган на општествено-политичка заедница и орган на општествена заедница, ги остваруваат своите самоуправни права, должности и одговорности согласно со самоуправниот општ акт на работната заедница, сообразно со одредбите на овој закон, ако со законот не е определено поинаку.

7. **Одлучување на работниците преку делегати во собранијата на самоуправните интересни заедници и во собранијата на општествено-политичките заедници**

Член 486

Делегатите во собранијата на самоуправните интересни заедници работат според насоките од членовите

на самоуправната интересна заедница што ги избрале и пред нив се одговорни за својата работа.

Член 487

Делегатите во собранијата на општествено-политичките заедници работат во согласност со насоките од своите самоуправни организации и заедници, а се самостојни во определувањето и гласањето.

Делегатите од став 1 на овој член ги известуваат работниците што ги избрале и делегациите што ги делегирале, и пред нив се одговорни за својата работа.

Член 488

Делегатите во органите на месните заедници се одговорни за својата работа пред работните луѓе и граѓаните што ги избрале.

Член 489

Односите помеѓу делегацијата што ја формираат работниците во основните организации и работничкиот совет на организацијата на здружениот труд заради непосредно остварување на своите права, должности и одговорности и организирано учество во вршењето на функциите на собранијата на општествено-политичките заедници и на самоуправните интересни заедници, се засноваат во процесот на одлучувањето врз принципот на заемна соработка и меусеѓбно известување за прашањата од заеднички интерес.

Делегацијата на основната организација има право и должност од работничкиот совет односно од собирот на работниците да побара мислење за прашањата за кои се одлучува во собранијата на самоуправните интересни заедници и во собранијата на општествено-политичките заедници.

## Глава II

## ОРГАНИ НА УПРАВУВАЊЕТО И ДРУГИ ОРГАНИ

### Оддел 1

### ОРГАНИ НА ОСНОВНАТА ОРГАНИЗАЦИЈА

**1. Работнички совет**

Член 490

Во основната организација работниците се должни да формираат работнички совет како орган на управување со трудот и работењето на основната организација, односно по положбата и функцијата на него соодветен орган на управување.

Во основната организација со помалку од 30 работници не се формира работнички совет. Во таков случај сите работници ја вршат функцијата на работнички совет и одлучуваат со лично изјаснување за прашањата што со законот се ставени во делокругот на работничкиот совет.

Член 491

Работничкиот совет на основната организација го сочинуваат делегатите на работниците од сите делови на процесот на трудот во таа организација.

Составот на работничкиот совет на основната организација мора да биде таков што да му одговара на социјалниот состав на работниците во основната организација.

Бројот на делегатите треба да биде сразмерен со бројот на работниците од секој дел на процесот на трудот во основната организација, со тоа што секој дел од процесот на трудот да има најмалку еден делегат.

Член 492

Работниците избираат делегати во работничкиот совет на основната организација единствено за целата

основна организација, врз основа на кандидатурата во одделни делови на процесот на трудот.

Делегатите во работничкиот совет на основната организација ги избираат непосредно, со тајно гласање, работниците во основната организација. Утврдувањето на кандидатите и кандидационата постапка ги спроведува синдикатот.

Делегатите на работниците во работничкиот совет на основната организација не можат да бидат избирани за време подолго од две години.

Во основните организации во кои во определени периоди поголем број работници засноваат работен однос на определено време, со статутот, самоуправната спогодба и со законот се утврдуваат начинот, условите и времето на учеството на делегатите избрани од нив во работата на работничкиот совет на основната организација.

Со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација или со статутот на основната организација и со законот се утврдуваат начинот на избирање и условите и начинот на отповик на делегатите во работничкиот совет на основната организација.

Член 493

Право да избира или да биде избиран за делегат во работничкиот совет на основната организација има секој работник кој засновал работен однос во основната организација.

Никој не може повеќе од двапати едноподруго да биде избиран за делегат во ист работнички совет.

Во работничкиот совет на основната организација не може да биде избиран работник што како индивидуален работоводен орган односно како претседател или член на колегијален работоводен орган одговара пред него, како ни другите работници со посебни овластувања и одговорности, како што се заменикот и помошниците на работоводниот орган, раководителите на одделни сектори или други работници со посебни овластувања и одговорности, кои се непосредно одговорни пред

работничкиот совет, определени со статутот на основната организација и со законот.

Член 494

Работниците можат под условите, на начинот и според постапката што се утврдуваат со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација или со статутот на основната организација и со законот, да ги отповикаат своите делегати избрани во работничкиот совет на основната организација.

Предлог за поведување постапка за отповик на делегат може да даде и синдикатот.

Член 495

Работничкиот совет на основната организација: го утврдува предлог-статутот и донесува други самоуправни општи акти со кои се уредуваат односите во организацијата; го утврдува предлогот на насоките за планот на основната организација; го утврдува предлогот на елементите за склучување на самоуправни спогодби за основите на плановите на самоуправните организации и заедници и за склучување на договори за основите на плановите на општествено-политичките заедници; ја утврдува деловната политика; го донесува планот на основната организација; ги утврдува мерките за спроведување на деловната политика и планот на основната организација; донесува одлука за давање односно земање кредит во врска со тековното работење во согласност со планот на основната организација; ги утврдува периодичната пресметка и завршната сметка; ги избира, именува и разрешува од должност извршниот и работоводниот орган, односно членовите на тие органи во организацијата; се грижи за известувањето на работниците за прашањата од интерес за нивното одлучување и контрола во основната организација; им дава насоки и упатства на извршниот орган и на работоводниот орган на основната организација и врши контрола над нивната работа; ја утврдува програмата на мерките што произлегуваат од про-

грамата на општонародната одбрана и општествената самозаштита што се однесуваат на основната организациј и се грижи за начинот на спроведување на тие мерки.

Работничкиот совет на основната организација врши и други работи утврдени со статутот и со другите самоуправни општи акти на основната организација, во согласност со законот.

Работничкиот совет на основната организација е должен доверените работи да ги врши на начинот и во границите на овластувањата утврдени со статутот и со другите самоуправни општи акти.

Работите што ги врши работничкиот совет на основната организација според уставот, законот и статутот на таа организација, не можат да им се доверуваат на извршниот орган и на работоводниот орган.

Член 496

Работничкиот совет на основната организација донесува одлуки за прашањата од својот делокруг со мнозинство гласови на сите делегати, ако за донесувањето на одлука за определено прашање со статутот на основната организација или со законот не е предвидено друго квалификувано мнозинство.

Член 497

Одлуките на работничкиот совет на основната организација се донесуваат, по правило, со јавно гласање на делегатите во работничкиот совет.

Со статутот на основната организација се определуваат прашањата за кои работничкиот совет донесува одлуки со тајно гласање.

2. **Извршен орган на работничкиот совет**

Член 498

Во основната организација може да се формира еден или повеќе извршни органи на работничкиот совет

кому му се доверува вршењето на определени извршни функции.

Во основната организација со помалку од 30 работници може да се формира извршен орган кој ги има истите права, обврски и одговорности како и извршниот орган на работничкиот совет.

Извршните работи што му се доверуваат на извршниот орган се утврдуваат со статутот на основната организација.

Ако во основната организација се формирани два или повеќе извршни органи на работничкиот совет, со статутот на основната организација се уредуваат делокругот, меѓусебните односи и одговорноста на тие органи.

Член 499

Членовите на извршниот орган ги избира работничкиот совет на основната организација од редот на своите членови и од редот на другите работници на основната организација.

Во извршниот орган не можат да бидат избирани работниците кои не можат да бидат избирани во работничкиот совет.

Никој не може повеќе од двапати едноподрүто да биде избиран во извршниот орган на работничкиот совет на иста основна организација.

Членовите на извршниот орган не можат да се избираат на време подолго од две години.

Член 500

Како извршни работи кои можат да му се доверат на извршниот орган се сметаат особено предлагањето на нацрт-статутот и нацрти на другите самоуправни општи акти што ги донесува работничкиот совет; предлагањето на планот; давањето насоки на работоводниот орган за извршување на одлуките на работничкиот совет и контрола на извршувањето на тие одлуки; извршувањето на одлуките што ги донесува работничкиот совет или работниците со лично изјаснување, ако нивното извршување не спаѓа во правата и должностите на рабо-

товодниот орган и донесувањето на актите за извршување на тие одлуки.

Член 501

Ако органот на самоуправната работничка контрола, работоводниот орган, синдикатот, работниците во дел од процесот на трудот, комисиите или други тела што ги формирале работниците односно работничкиот совет му предлага на работничкиот совет на основната организација да донесе определена одлука, извршниот орган е должен, на барање од раобтничкиот совет, на советот да му даде мислење за предложената одлука.

Член 502

Работничкиот совет на основната организација може да укине акт односно да запре мерка што ја донел неговиот извршен орган, ако смета дека извршниот орган со донесувањето на актот односно со преземањето на мерката, го пречекорил овластувањето или го повредил самоуправниот општ акт, или дека со тој акт односно мерка не се спроведува утврдената политика или не се извршува одлуката на работничкиот совет односно одлуката на работниците.

3. **Работоводен орган**

Член 503

Во основната организација постои работоводен орган како индивидуален работоводен орган или како колегијален работоводен орган.

Ако работите што ги врши индивидуалниот работоводен орган на основната организација го дозволуваат тоа, со статутот на основната организација може да се утврди индивидуалниот работоводен орган, покрај работите од неговиот делокруг, да ги врши и работите на работник на основната организација.

Не се смета како работоводен орган, во смисла на овој закон, индивидуалниот односно колегијалниот орган

во основната организација кој, во согласност со статутот на основната организација, врши определени работи од делокругот на работоводниот орган на основната организација врз основа и во рамките на овластувањата на тој работоводен орган. Тој орган е одговорен пред работоводниот орган за извршувањето на тие работи и пред работничкиот совет во границите на дадените овластувања.

Член 504

Индивидуалниот работоводен орган на основната организација се именува и разрешува со одлука на работничкиот совет на основната организација.

Индивидуалниот работоводен орган се именува врз основа на јавен конкурс, на предлог од конкурсната комисија.

Конкурсната комисија за именување на индивидуален работоводен орган на основната организација определена со законот е составена од со законот определен број претставници на основата организација и синдикатот, како и од претставници на општествена заедница именувани односно избрани во согласност со законот.

Член 505

Конкурст за именување на индивидуален работоводен орган на основната организација го распишува работничкиот совет на основната организација најдоцна три месеци пред истекот на времето на кое индивидуалниот работоводен орган е именуван.

По завршениот конкурс, конкурсната комисија го утврдува предлогот за именување на индивидуалниот работоводен орган со двотретинско мнозинство гласови од вкупниот број на членовите.

Ако конкурсната комисија не може да го утврди предлогот за именување на индивидуалниот работоводен орган со мнозинство од став 2 на овој член, се формира конкурсна комисија во нов состав.

Ако ни конкурсната комисија во новиот состав не го утврди предлогот за именување на индивидуалниот работоводен орган, се распишува нов конкурс.

## Член 506

Конкурсната комисија утврдува еден или повеќе кандидати кои му ги предлага на работничкиот совет на основната организација како можни кандидати за индивидуален работоводен орган на таа организација.

Работничкиот совет оценува дали предложените кандидати ги исполнуваат условите предвидени во конкурсот за именување на индивидуален работоводен орган.

Работничкиот совет на основната организација може да именува за индивидуален работоводен орган само еден од кандидатите што ги предложила конкурсната комисија.

Ако работничкиот совет на основната организација не именува за индивидуален работоводен орган ниеден од предложените кандиадти, се распишува нов конкурс.

## Член 507

Работничкиот совет на основната организација е должен за одлуката што ја донел по повод конкурсот да го извести секој учесник во конкурсот.

Секој учесник во конкурсот, друго лице чиј правен интерес е повреден и општествениот правобранител на самоуправувањето може против одлуката на работничкиот совет на основната организација за именување на индивидуалниот работоводен орган да поведе постапка пред судот на здружениот труд, ако смета дека конкурсот не е спроведен според пропишаната постапка или дека лицето што е именувано за индивидуален работоводен орган не ги исполнува условите пропишани за тоа. Постапка може да се поведе во рок од осум дена од денот на приемот на известувањето од став 1 на овој член.

Ако судот на здружениот труд утврди дека конкурсот не е спроведен според пропишаната постапка, ќе ги поништи конкурсот и одлуката за именувањето на индивидуалниот работоводен орган, а ако утврди дека лицетоа што е именувано за индивидуален работоводен орган не ги исполнува пропишаните услови ќе ја поништи само одлуката за именување.

Член 508

Се смета дека индивидуалниот работоводен орган односно претседателот и член на колегијалниот работоводен орган засновал работен однос кога ќе даде писмена изјава дека е запознаен со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос, со другите самоуправни општи акти со кои се уредуваат неговите права, обврски и одговорности и со статутот, и дека ги прифаќа, а правата, обврските и одговорностите ги остварува според одредбите на овој закон за работните односи што се однесуваат на работниците во основната организација.

Со денот утврден со актот за именување, индивидуалниот работоводен орган на основната организација стапува на должност.

Член 509

Претседателот односно член на колегијалниот работоводен орган на основната организација се именува и разрешува на начинот и според постапката утврдени со законот и со статутот на основната организација за именување и разрешување на индивидуалниот работоводен орган на односната основна организација.

Со статутот на основната организација може да биде определено дека работниците со посебни овластувања и одговорности кои се избрани на конкурсот, со тој избор стануваат членови на колегијалниот работоводен орган на основната организација.

Член 510

Ако на место индивидуален работоводен орган односно претседател на колегијалниот работоводен орган на основната организација навремено не можел да биде именуван нов индивидуален работоводен орган односно претседател на колегијалниот работоводен орган, работничкиот совет на основната организација на тоа место именува, без конкурс, вршител на должноста.

Вршителот на должноста ги има сите права и должности на индивидуалниот работоводен орган.

Работите од делокругот на индивидуалниот работоводен орган односно на претседателот на колегијалниот работоводен орган можат да се вршат од страна на вршител на должноста најдолго шест месеци.

Член 511

За индивидуален работоводен орган односно за претседател или член на колегијалниот работоводен орган на основната организација, или за вршител да должноста на тие органи, не може да биде именувано, ниту може да ги врши работите од делокругот на тие органи, лице кое за кривично дело против основите на социјалистичкото самоуправно општествоно уредување и безбедноста на земјата, против стопанството, против правото на самоуправување, против општествената сопственост или против службената должност, извршено со умисла, е осудено на безусловна казна затвор.

За лицето кое со умисла сторило друго кривично дело, освен кривичните дела наведени во став 1 од овој член, забраните од тој став настапуваат, ако за такво кривично дело е осудено безусловно на казна затвор најмалку три години.

Забраната за лицето од став 1 на овој член трае 10 години, а забраната за лицето од став 2 на овој член трае 5 години од денот на издржаната, простената или застарената казна.

Член 512

Мандатот на индивидуалниот работоводен орган односно на претседателот и на членовите на колегијалниот работоводен орган трае најдолго четири години.

По истекот на мандатот, истото лице може повторно да биде именувано на иста функција на начинот пропишан со законот.

Член 513

Работоводниот орган на основната организација го води работењето на основната организација, го органи зира и усогласува процесот на трудот во неа, ја предлага

деловната политика и мерките за нејзино спроведување, ги извршува одлуките и заклучоците донесени со лично изјаснување на работниците и одлуките и заклучоците на работничкиот совет на основната организација и на неговиот извршен орган, ги разгледува, пред утврдувањето, предлог-планот и сите поединечни одлуки во врска со извршувањето на планот и дава мислење и предлози за нив, врши и други работи утврдени со законот и со статутот на основната организација.

Член 514

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на основната организација има право и должност да учествува во работата на работничкиот совет на основната организација, без право на одлучување.

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган е должен работничкиот совет на основната организација да го предупреди за незаконитите одлуки и други акти, за одлуките што не се во согласност со планот на основната организација, како и за нецелесообразните одлуки и други акти.

Кога работничкиот совет на основната организација донесува одлука за работите и средствата на општествената репродукција, ако таа одлука не се однесува на предлог од работоводниот орган, должен е претходно да побара мислење од индивидуалниот работоводен орган. Ова мислење индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган е должен да му го даде работничкиот совет.

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган кој не ги извршува работите од ст. 1 до 3 на овој член, одговара за повреда на работната должност и самоуправната функција.

Член 515

Работоводниот орган на основната организација е самостоен во вршењето на работите од својот делокруг.

Работоводниот орган е одговорен за својата работа пред работниците и пред работничкиот совет на основната организација.

Работоводниот орган работи во согласност со одлуките и ставовите донесени со лично изјаснување на работниците, од работничкиот совет на основната организација и од неговиот извршен орган, врз основа и во согласност со самоуправните општи акти.

Работоводниот орган, во рамките на делокругот утврден со закон и со статутот на основната организација, самостојно одлучува за водењето на работите на основната организација, за спроведувањето на одделни задачи или за вршењето на работите и за организирањето и усогласувањето на процесот на трудот.

Во процесот на трудот работоводниот орган има право и должност да им издава налози на одделни работници или на групи работници за извршување на определени работи или задачи, во согласност со самоуправните општи акти.

Ако работоводниот орган формира работни групи, комисии или други работни и советодавни тела за разработка на определени прашања од неговиот делокруг, тие тела работат според неговите налози.

### Член 516

Меѓусебните односи на работоводните органи на основни организации, работни организации и сложена организација се утврдуваат со самоуправната спогодба за здружување, и се засновуваат, во рамките на делокругот на тие органи, врз меѓусебната соработка и спогодување.

Во случај на несогласност помеѓу работоводните органи, секој работоводен орган има право и должност за тоа да го извести работничкиот совет на својата организација на здружениот труд и работничкиот совет на организацијата на здружениот труд на работоводниот орган со кој не се согласил.

Во итни случаи и во случаи кога неизвршувањето на определена одлука би нанело поголема штета или би

го загрозило процесот на трудот, спорот помеѓу работоводните органи се изнесува пред заедничкото тело за посредување при усогласувањето на процесот на трудот и за тоа се известуваат работничките совети на организацијата на здружениот труд чии работоводни органи не се спогодиле.

Заедничкото тело од став 3 на овој член има претседател и два члена. По еден член определува секоја страна во спорот, а претседателот го определуваат двете страни во спорот спогодбено. Ова тело се состанува веднаш по формирањето и дава предлог за усогласување на процесот на трудот.

Член 517

Кога ќе оцени дека работоводниот орган на друга организација на здружениот труд во составот на работната организација односно на сложената организација ги пречекорил овластувањата, дека постапува спротивно на самоуправната спогодба односно на договорот за основите на планот, самоуправната спогодба за здружување и на договорената деловна политика, дека не ги извршува или дека неуредно ги извршува своите обврски, работоводниот орган на основната организација, на работната организација, односно на сложената организација има право и должност за тоа да го извести работничкиот совет на својата организација на здружениот труд, работничкиот совет на организацијата на здружениот труд на оној работоводен орган врз чија работа става приговор, органите на самоуправната работничка контрола и синдикатот.

Работничкиот совет кај кого е вложен приговорот од став 1 на овој член е должен приговорот да го разгледа и да донесе одлука.

Член 518

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на основната организација е одговорен и пред општествената заедница за законитоста на работата и за исполнувањето

на обврските на основната организација пропишани со законот.

Член 519

Ако индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на основната организација смета дека актот донесен со лично изјаснување на работниците или актот на работничкиот совет и на други органи на основната организација е во спротивност со законот, со самоуправната спогодба за здружување, со статутот на основната организација и со друг самоуправен општ акт, ќе го предупреди за тоа органот што го донел таквиот акт.

Ако и по предупредувањето органот што го донел таквиот акт остане при својот акт, индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган ќе го запре од извршување тој акт, освен поединечните акти донесени во управна постапка и актите по кои за конечно одлучување е предвидена надлежност на судот,и за тоа во рок од три дена од денот на запирањето ќе го извести надлежниот орган на општествено-политичката заедница.

Член 520

Индивидуалниот работоводен орган на основната организација односно претседателот и членовите на колегијалниот работоводен орган или само членот на тој орган може да биде разрешен и пред истекот на времето на кое е именуван:

1) на негово барање;

2) ако работничкиот совет утврди дека работите што му се доверени ги надминуваат неговите способности и дека тоа неповолно се одразува врз вршењето на работоводната функција, вршењето на работите, деловните резултати и односите во организацијата на здружениот труд;

3) ако со својата работа потешко или во повеќе наврати ги повреди прописите што се однесуваат на работата на основната организација или на нејзината дејност, самоуправната спогодба, статутот или другите самоуправ-

ни општи акти на основната организација или неосновано одбива да ги извршува одлуките на работничкиот совет на основната организација или постапува очигледно спротивно на тие одлуки;

4) ако со својата несовесна или неправилна работа, или со пречекорување на овластувањето, на основната организација или на општествената заедница и нанесе штета во поголем обем, или ако поради неговата несовесна или неправилна работа можела да настапи таква штета;

5) ако поради неизвршување или немарно вршење на својата должност основната организација не можела да го извршува планот или другите основни задачи или ако извршувањето на тие задачи било значително отежнато;

6) ако со своите постапки или пропусти го невозможувал остварувањето на самоуправните права на работниците или придонел да се нарушат самоуправните односи во основната организација или потешко да се оштетат општествените интереси;

7) кога ќе настапат условите според кои по силата на законот му престанува работата на работник во основната организација;

8) во други случаи предвидени со законот.

## Член 521

Иницијатива за поведување постапка за разрешување на работоводниот орган на основната организација можат да поднесат до работничкиот совет работниците од секој дел од процесот на трудот и нивните делегати во работничкиот совет на основната организација.

Иницијатива за поведување постапка за разрешување на работоводниот орган на основната организација може да поднесе општествениот правобранител на самоуправувањето и собранието на општината односно на друга општествено-политичка заедница и синдикатот.

Работничкиот совет е должен иницијативата за поведување постапка за разрешување на работоводниот ор-

ган на основната организација да ја земе во разгледување, за неа да донесе одлука и за тоа да го извести подносителот на иницијативата.

Работничкиот совет, пред да ја донесе одлуката од став 3 на овој член, е должен да побара мислење од собранието на општинта односно на друга општественополитичка заедница и од синдикатот.

Работничкиот совет може одлуката за разрешување на работоводниот орган на основната организација да ја изнесе пред работниците за да се изјаснат со референдум за потврдувањето на нивниот став.

Ако работничкиот совет не ја прифати иницијативата од општествениот правобранител на самоуправувањето од собранието на општината односно од друга општествено-политичка заедница или од синдикатот, може да се поведе постапка пред судот на здружениот труд.

Ако судот на здружениот труд утврди дека постојат причините за разрешување на работоводниот орган од член 520 на овој закон, правосилната одлука за тоа ја доставува во работничкиот совет кој е должен да постапи во согласност со таа одлука.

Одлуката на работничкиот совет за разрешување на работоводниот орган е конечна.

Член 522

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на основната организација кој со одлука на работничкиот совет на основната организација е разрешен од должноста, може пред судот на здружениот труд да бара надомест на штетата ако е разрешен од должноста а не постоеле причини за разрешување или ако не е спроведена постапката пропишана со законот односно со самоуправниот општ акт. Барањето за надомест на штетата се поднесува во рок од 30 дена он денот на доставувањето на одлуката за разрешување од должноста.

## Оддел 2

## ОРГАНИ НА РАБОТНАТА ОРГАНИЗАЦИЈА

### 1. Работнички совет

Член 523

Во работната организација работниците се должни да формираат работнички совет како орган на управување со трудот и работењето односно, по положбата и функцијата, на него соодветен орган на управување.

Член 524

Работничкиот совет на работната организација го сочинуваат делегати на работниците на основните организации во нејзиниот состав и делегати на работната заедница, непосредно избрани на начинот и според постапката што се утврдени со самоуправната спогодба за здружување или со статутот и законот.

Во работничкиот совет на работната организација мора да биде застапена секоја основна организација во нејзиниот состав, најмалку со еден делегат.

Во работничкиот совет на работната организација делегатите се избираат сразмерно на бројот на работниците на основните организации.

Член 525

Во работничкиот совет на работната организација не може да биде избран индивидуалниот работоводен орган, претседателот ,односно член на колегијалниот работоводен орган на основната организација, која е во составот на таа работна организација.

Член 526

Кога во работната организација наместо работнички совет се формира на него соодветен орган на управување, делегатите на основните организации во тој орган се избираат и отповикуваат на начинот и по пос-

тапката според која се избираат и отповикуваат делегатите во работничкиот совет на работната организација.

### Член 527

Работничкиот совет на работната организација: го утврдува предлог-статутот; ги донесува самоуправните општи акти за чие донесување е овластен со самоуправната спогодба за здружување; го утврдува предлогот на самоуправната спогодба за основите на планот на работната организација; го донесува планот на работната организација; ги донесува плановите и програмите од областа на општонародната одбрана и општествената самозаштита; ги утврдува деловната политика и мерките за нејзино спроведување и мерките за спроведување на планот; ги избира, именува и разрешува од должноста извршниот и работоводниот орган односно членовите на тие органи во работната организација; им дава насоки и упатства на извршниот орган и на работоводниот орган и врши контрола над нивната работа.

Работничкиот совет на работната организација врши и други работи утврдени со самоуправната спогодба за здружување во согласност со законот.

### Член 528

Одлуките на работничкиот совет на работната организација, што се однесуваат на прашања за кои работниците во основната организација лично се изјаснуваат, се донесуваат во согласност со секоја основна организација, на начинот утврден со самоуправната спогодба за здружување.

Во основната организација согласност за донесување на одлуката од став 1 од овој член даваат, согласност со статутот на основната организација, работниците со лично изјаснување.

Со статутот на основната организација може да се определи согласноста, за донесување на одлуката од став 1 на овој член да ја дава работничкиот совет на основната организација, ако со таа одлука се утврдуваат мер-

ките за извршување на планот и на другите одлуки на работничкиот совет на работната организација.

Работничкиот совет на работната организација донесува одлуки за другите прашања од својот делокруг со мнозинство гласови на делегатите од сите основни организации, ако со самоуправната спогодба и со законот не е определено друго квалификувано мнозинство.

Член 529

Ако во работничкиот совет на работната организација се избрани два или повеќе делегати од една основна организација, нивните гласови дадени за одлука на работничкиот совет се сметаат како еден глас кога работничкиот совет одлучува за прашања за кои работниците лично се изјаснуваат.

Гласањето на секој делегат во работничкиот совет на работната организација се евидентира во записникот.

Член 530

Одредбите на овој закон за работничкиот совет на основната организација што се однесуваат на условите за избор на член на работничкиот совет, на траењето на мандатот, на усогласувањето на ставовите на делегатите, на јавното гласање на делегатите и на предлогот за поведување постапка за отповик на делегат на работничкиот совет на основната организација се применуваат и врз работничкиот совет на работната организација.

Одредбите на овој закон за работничкиот совет на основната организација се применуваат и врз работничкиот совет на работната организација во која не се организирани основни организации.

## 2. Извршен орган на работничкиот совет

Член 531

Одредбите на овој закон за извршниот орган на работничкиот совет на основната организација се приме-

нуваат и врз извршниот орган на работничкиот совет на работната организација.

### 3. Работоводен орган

Член 532

Во работната организација постои работоводен орган како индивидуален работоводен орган или како колегијален работоводен орган.

Член 533

Не се смета како работоводен орган, во смисла на овој закон, индивидуалниот односно колегијалниот орган во работната организација кој, во согласност со самоуправната спогодба за здружување, врши определени работи од делокругот на работоводниот орган на работната организација врз основа и во рамките на овластувањата на тој работоводен орган. Тој орган е одговорен пред работоводниот орган и пред работничкиот совет за извршувањето на тие работи во границите на дадените овластувања.

Член 534

Работоводниот орган на работната организација ја координира работата на работоводните органи на основните организации во составот на работната организа ција во рамките на работите што се вршат во работната организација, во согласност со законот и овластувањата што основните организации во составот на работната организација ги утврдиле со самоуправната спогодба за здружување.

Член 535

Кога индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на работната организација ќе установи дека актот на работничкиот совет или на другите органи на основната орга-

низација е во спротивност со законот и со самоуправната спогодба за здружување, а индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на основната организација тој акт не го запрел од извршување, ќе ги предупреди за тоа работоводниот орган и работничкиот совет на основната организација.

Ако индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на основната организација ни во рок од осум дена од денот на предупредувањето не го запре од извршување актот од став 1 на овој член, а работничкиот совет односно другиот орган на основната организација не го усогласи тој акт во тој рок, индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на работната организација ќе го извести за тоа, во натамошниот рок од три дена, надлежниот орган на општествено-политичката заедница.

Член 536

Правата, обврските и одговорностите на индивидуалниот работоводен орган односно на претседателот и членот на колегијалниот работоводен орган на работната организација се утврдуваат со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос и со статутот, во согласност со самоуправната спогодба за здружување во работната организација.

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на работоводниот орган на работната организација заснова работен однос и остварува права од работниот однос во работната заедница, а ако не е формирана работна заедница во согласност со самоуправната спогодба за здружување во работна организација.

Член 537

Пред стапувањето на должност индивидуалниот работоводен орган односно претседателот и член на колегијалниот работоводен орган на работната организација потпишува изјава за прифаќањето на самоуправни-

те општи акти од член 536 став 1 на овој закон, ако таква изјава не потпишал порано.

Член 538

Одредбите на овој закон за работоводниот орган на основната организација што се однесуваат на начинот на именување и разрешување, формирањето на конкурсната комисија, распишувањето на конкурс и утврдувањето на предлогот за именување, утврдувањето на кандидатите, стапувањето на должност на работоводниот орган, заштитата на правата на учесниците во конкурсот, начинот на именување на претседателот и членовите на колегијалниот работоводен орган, на вршителот на должноста работоводен орган, забраната на вршењето на функцијата, мандатот и повторното именување, ограничувањето на изборот во работничкиот совет, учеството во работата на работничкиот совет, одговорноста за законитоста на работата, заштитата на правата, разрешувањето пред истекот на времето и поведувањето на постапката за разрешување — се применуваат и врз работоводниот орган на работната организација.

## Оддел 3

## ОРГАНИ НА СЛОЖЕНАТА ОРГАНИЗАЦИЈА

Член 539

Одредбите на овој закон што се однесуваат на органите на работната организација, освен одредбите на член 524 ст. 2 и 3 и на член 529 став 1 од овој закон, се применуваат и врз органите на сложената организација.

## Оддел 4

## ОРГАНИ НА ДРУГИТЕ ОБЛИЦИ НА ЗДРУЖУВАЊЕ НА ТРУДОТ И СРЕДСТВАТА

Член 540

Органите на управување на банките, на осигурителните организации и на деловните заедници се избираат

врз делегатски основи и имаат положба, права, должности и одговорности утврдени со самоуправната спогодба за здружување, во согласност со законот.

Член 541

Организациите на здружениот труд што ги здружуваат трудот и средствата, а со тоа здружување не се организираат во посебна организација на здружениот труд, можат да формираат заеднички орган за вршење на работите од заеднички интерес, чиј состав, избор, положба, права, должности и одговорности како и отповик се утврдуваат со самоуправната спогодба за здружување во согласност со законот.

Заедничкиот орган од став 1 на овој член се формира врз делегатски основи.

Оддел 5

ОРГАНИ НА РАБОТНАТА ЗАЕДНИЦА

Одредбите на овој закон што се однесуваат на одлучувањето на работниците со лично изјаснување, на работничкиот совет и извршниот орган на работничкиот совет на основната организација и на нивната одговорност, се применуваат и врз одлучувањето на работниците со лично изјаснување, врз работничкиот совет и извршниот орган на работничкиот совет на работната заедница, ако со закон не е определено поинаку.

Член 543

Работната заедница има раководител на работната заедница кога е тоа предвидено со самоуправната спогодба, со статутот односно со законот.

Раководителот на работната заедница раководи со работата на работната заедница, го координира процесот на трудот во работната заедница, ги извршува одлуките на работничкиот совет на работната заедница, на работничкиот совет на организацијата на здружениот труд и на нивните извршни органи.

Раководителот на работната заедница го именува и разрешува работничкиот совет на организацијата на здружениот труд по претходно прибавено мислење од работничкиот совет на работната заедница.

Раководителот на работната заедница во вршењето на своите права, должности и одговорности е одговорен пред работничкиот совет на организацијата на здружениот труд.

Работниците во работната заедница и нејзиниот раководител се одговорни за својата работа пред работоводниот орган на организацијата на здружениот труд.

## Член 544

Во остварувањето на заедничките работи, работниците на работната заедница работат според упатствата, насоките и налозите од работоводниот орган на организацијата на здружениот труд во чиј состав се.

Работоводниот орган на организацијата на здружениот труд во остварувањето на своите овластувања утврдени со самоуправната спогодба за здружување може да го пренесе вршењето на одделни работи врз одделни работници од работната заедница.

Со самоуправната спогодба за здружување во организацијата на здружениот труд, на одделни работници односно служби им се утврдуваат овластувањата и должностите чие вршење е услов за вршењето на правата, должностите и одговорностите на работниците и за уредно вршење на дејноста на организацијата на здружениот труд.

## Член 545

Одредбите на овој закон за работоводниот орган на основната организација што се однесуваат на начинот на именување и разрешување, на формирањето на конкурсната комисија, освен одредбата на член 504 став 3 од овој закон, на распишувањето на конкурс и утврдувањето на предлогот за именување, на утврдувањето на кандидатите, стапувањето на должност, на заштитата на

правата на учесниците на конкурсот, на вршителот на должноста работоводен орган, на забраната на вршењето на функцијата, на мандатот и повторното именување, на ограничувањето на изборот во работничкиот совет и на учеството во работата на работничкиот совет, на разрешувањето пред истекот на времето, на условите и постапката за разрешување, на одговорноста да законитоста на работата и на заштитата на неговите права — сообразно се применуваат и врз раководителот на работната заедница.

## Глава III

## ИЗВЕСТУВАЊЕ НА РАБОТНИЦИТЕ ВО ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

### Член 546

Органите на организацијата на здружениот труд се должни да им обезбедат редовно, навремено, вистинито, целосно и според содржината и обликот достапно известување на работниците, и тоа за целокупното работење на организацијата на здружениот труд и за нејзината материјално — финансиска состојба, за стекнувањето и распределбата на доходот и користењето на средствата, за резултатите остварени со здружувањето на средствата од минатиот труд во сите облици на здружување на трудот и средствата, за подготовките за општонародна одбрана и за остварување на општествената самозаштита, како и за другите прашања од интерес за управувањето, одлучувањето и остварувањето на самоуправната работничка контрола.

Работниците имаат право и должност да бараат да бидат известени за работата и за извршувањето на одлуките на работничкиот совет и на извршниот орган и за работата на работоводниот орган на основната организација, на работната организација, на сложената организација и на другите организации и заедници во кои ги здружиле трудот и средствата.

Синдикатот може да бара работниците да бидат известени за работата и извршувањето на одлуките од став 2 на овој член.

## Член 547

Органите на организацијата на здружениот труд се должни работниците да ги известуваат на начин кој овозможува секој работник да се запознае со извештаите на тие органи, да ги разгледа и да утврди свои ставови.

Начинот и роковите за известување на работниците, прашањата за кои се известуваат работниците, како и кои органи се одговорни за известувањето на работниците, се уредуваат со законот, со статутот и со друг самоуправен општ акт на организацијата на здружен труд.

## Член 548

Известувањата што им се даваат на работниците на организацијата на здружениот труд се доставуваат и до органот на самоуправната работничка контрола и до синдикатот.

## Член 549

Работничкиот совет и работоводниот орган на организацијата на здружениот труд се должни да ги известуваат работниците и синдикатот за предупредувањата, наодите и одлуките на општествениот правобранител на самоуправувањето, на Службата на општественото книговодство, на органот надлежен за вршење надзор над законитоста на работата на организацијата на здружениот труд, на судовите, на органите на општествено-политичките заедници односно на синдикатот, ако тие органи го бараат тоа.

## Член 550

Неизвршувањето на должноста за известување на работничкиот совет и на другите органи на организацијата на здружениот труд, на работниците и синдикатот, претставува повреда на правата на работниците.

Со неизвршување на должноста за известување на работниците и синдикатот, работоводниот орган сторува

и повреда на работната обврска. Ако поради неизвестувањето или свесното давање на невистинито известување не би се донела одлука или ако би се донела штетна одлука, работоводниот орган одговара и материјално.

## Глава IV

## САМОУПРАВНА РАБОТНИЧКА КОНТРОЛА

### Член 551

Заради остварување и заштита на своите самоуправни права, работниците во организациите на здружениот труд имаат право и должност да остваруваат самоуправна работничка контрола непосредно, преку органите на управувањето и преку посебен орган на самоуправната работничка контрола.

Работниците во организацијата на здружениот труд и во други облици на здружување на трудот и средствата остваруваат самоуправна работничка контрола на начинот утврден со статутот, самоуправната спогодба и со друг самоуправен општ акт.

### Член 552

Работничкиот совет на организацијата на здружениот труд е должен да му обезбеди на секој работник во организацијата на здружениот труд да остварува увид во исправите, списите и извештаите заради запознавање со материјално-финансиската состојба на организацијата на здружениот труд и со нејзиното работење.

Работоводниот орган ќе им овозможи на работниците увид во сите исправи, списи и извештаи, освен ако тие исправи, списи и извештаи имаат карактер на деловна или на друга тајна утврдена со законот или врз основа на законот.

Начинот на запознавање на работниците со работењето, со планот, со деловната политика и со други прашања од интерес за работниците се уредува со самоуправен општ акт на организацијата на здружениот труд.

Одлуките, заклучоците и ставовите од интерес за остварувањето на самоуправната работничка контрола, во форма на изводи од записници од седниците на органите во организацијата на здружениот труд, се објавуваат на соодветен начин најдоцна во рок од седум дена од денот на одржувањето на седницата на која се донесени.

### Член 553

Работничкиот совет, работоводниот орган и работниците со посебни овластувања и одговорности во организацијата на здружениот труд се должни на работникот што ќе им се обрати да му овозможат увид во нивната работа, на начинот утврден со самоуправниот општ акт.

Органите во организацијата на здружениот труд се должни, во рамките на својот делокруг, да даваат одговор на мислењата и предлозите на работниците, на начинот и во роковите утврдени со самоуправните општи акти на организацијата на здружениот труд.

Работникот кој на собир на работниците, на седницана работничкиот совет или во рамките на други облици на одлучување, односно во вршењето на самоуправната работничка контрола во организацијата на здружениот труд, ќе стави забелешка или предлог и изнесе мислење, и бара дополнителни податоци и дополнителен извештај за трудот и работењето на организацијата на здружениот труд и за меѓусебните односи во трудот, не може поради тоа да биде повикан на одговорност, ниту ставен во понеповолна положба.

Работоводниот орган односно работникот со посебни овластувања и одговорности што ќе го повика работникот на одговорност или врз основа на чие влијание ќе се стави работник во понеповолна положба, сторува потешка повреда на самоуправувачката функција и на работната обврска. Потешка повреда на самоуправувачката функција и на работната обврска сторува работоводниот орган односно работникот со посебни овластување и одговорности ако му оневозможи на работникот увид во исправите и работењето на организацијата на здружениот труд.

Работоводниот орган работникот со посебни овластувања и одговорности или кој и да било работник сторува потешка повреда на самоуправувачката функција и на работната обврска ако член на органот на самоуправната работничка контрола односно органот на самоуправната работничка контрола го попречува или оневозможува во вршењето на неговата функција.

Член 554

Работничкиот совет во вршењето на функцијата на самоуправна работничка контрола остварува контрола над работата на извршниот орган, на рабоводниот орган и на стручните служби во организацијата на здружениот труд.

Работничкиот совет, во вршењето на контрола над работата на извршниот орган, на работоводниот орган и на стручните служби, им дава насоки и упатства заради отстранување на утврдените неправилности.

Член 555

Работничкиот совет на организацијата на здружениот труд е должен да го разгледа секој предлог на органот на самоуправната работничка контрола и да ги отстрани неправилностите односно да го извести органот на самоуправната работничка контрола за утврдената состојба, преземените мерки или за ставот по определено прашање.

Во случај на несогласност помеѓу работничкиот совет и органот на самоуправната работничка контрола одлучуваат работниците, во согласност со самоуправната спогодба за здружување односно со статутот.

Член 556

Во основната организација се формира орган на самоуправната работничка контрола.

Органот на самоуправната работничка контрола во основната организација врши контрола над: спроведувањето на статутот и другите самоуправни општи акти

на основната организација и на самоуправните спогодби и општествените договори спроведувањето на одлуките на работниците, на органите на управување, на извршниот орган и на работоводниот орган и над согласноста на тие акти и одлуки со самоуправните права, должности и интереси на работниците; остварувањето на работните обврски и самоуправувачките функции на работниците и органите на основната организација; одговорното и општествено и економски целесообразното користење на општествените средства и располагање со нив; примената на начелото на распределбата според трудот во распоредувањето на чистиот доход и распределбата на средствата за лични доходи; остварувањето и заштитата на правата на работниците во меѓусебните односи во здружениот труд; известувањето на работниците за прашањата од интерес за одлучувањето и контролата во основната организација и над остварувањето на други самоуправни права, должности и интереси на работниците.

Орган на самоуправната работничка контрола се формира и во работната заедница.

Член 557

Орган на самоуправната работничка контрола се формира врз делегатски основи и во работната организација, сложената организација, задругата, банката и друга финансиска организација, во заедницата на осигурување на имоти и лица, самоуправната интересна заедница и во друга самоуправна организација и заедница, на начинот определен со самоуправната спогодба за здружување во согласност со законот.

Во постапката за предлагање на кандидати за членови на органот на самоуправната работничка контрола учествува синдикатот.

Член 558

Членовите на органот на самоуправната работничка контрола во основната организација и во работната за-

едница ги избираат и отповикуваат работниците на начинот определен со самоуправниот општ акт, во согласност со законот.

Членовите на органот на самоуправната работничка контрола од член 557 став 1 на овој закон ги избираат и отповикуваат работниците во основните самоуправни организации односно заедници, што се здружени во соодветни организации односно заедници, и тоа врз начелата на делегатскиот систем, ако со законот не е определено поинаку.

Листата на кандидатите за членови на органот на самоуправната работничка контрола ја утврдува и кандидационата постапка ја спроведува синдикатот.

Отповик на членовите на органот на самоуправната работничка контрола се врши на предлог од синдикатот.

Член 559

Правата, должностите и одговорностите на членовите на органот на самоуправната работничка контрола се уредуваат со статутот и со друг самоуправен општ акт, во согласност со законот.

Органот на самоуправната работничка контрола на основната организација има право да остварува контрола во работната организација, сложената организација, банките и други финансиски организции, во самоуправните интересни заедници и во сите други облици на здружување во кои работниците на основната организација здружуваат свој труд и средства, заради контрола над целиот тек на општествената репродукција, во соработка со органите на самоуправната работничка контрола во тие организации односно заедници.

Член 560

Работоводниот орган на организацијата на здружениот труд е должен да го обезбеди вршењето на административно — стручните работи за потребите на органот на самоуправната работничка контрола.

Органот на самоуправната работничка контрола може утврдувањето на определени факти од значење за остварувањето на неговата функција да им го довери на соодветни стручњаци надвор од својата самоуправна организација односно заедница.

### Член 561

Во остварувањето на своите права и должности, органот на самоуправната работничка контрола има право да се обраќа до органите надлежни за вршење надзор над законитоста на работата на организацијата на здружениот труд, до општествениот правобранител на самоуправувањето, до Службата на општественото книговодство и до други органи на општествениот надзор и контролата, како и до синдикатот и да соработува со нив.

Органите и организациите од став 1 на овој член се должни на органот на самоуправната работничка контрола да му ги даваат податоците што се неопходни за вршење на самоуправната работничка контрола, во согласност со законот.

### Член 562

Ако органите во организацијата на здружениот труд, до кои се обратил органот на самоуправната работничка контрола заради отстранување на недостатоците не ги отстранат навреме тие недостатоци, органот на самоуправната работничка контрола ќе ги извести за тоа работничкиот совет на организацијата на здружениот труд и синдикатот.

Ако работничкиот совет не преземе мерки односно ако работниците не донесат одлука за преземање на мерки за отстранување на уочените недостатоци, органот на самоуправната работничка контрола ќе ги извести за тоа синдикатот, надлежните органи на општествениот надзор и органот надлежен за вршење надзор над законитоста на работата на органите на организацијата на здружениот труд.

Ако органот на самоуправната работничка контрола смета дека со одлука, друг акт или мерка на работнич-

киот совет се повредуваат самоуправните права на работниците или општествената сопственост, или дека таквиот акт работничкиот совет го донел спротивно на ставовите на работниците, ќе му укаже на работничкиот совет на уочените недостатоци, и за тоа ќе го извести синдикатот.

Ако работничкиот совет по повод предупредувањето од органот на самоуправната работничка контрола не ја преиначи својата одлука или мерка од став 3 на овој член, органот на самоуправната работничка контрола може да му предложи на собранието на општествено-политичката заедница да ја запре од извршување одлуката или другиот акт односно мерка со која се повредуваат самоуправните права на работниците или општествената сопственост.

Член 563

За член на органот на самоуправната работничка контрола не може да биде избран член на работничкиот совет, член на извршниот орган, како и работник кој, согласно со законот не може да биде избран за делегат во работнички совет.

Член 564

Органот на самоуправната работничка контрола своите заклучоци ги донесува на седници.

Член 565

Органот на самоуправната работничка контрола е должен за својата работа и ставови да ги известува работниците во роковите и на начинот утврдени со статутот, со самоуправната спогодба за здружување и со други самоуправни општи акти.

## Глава V

# ОДГОВОРНОСТ ЗА ВРШЕЊЕТО НА САМОУПРАВУВАЧКИТЕ ФУНКЦИИ

### Член 566

Работникот е лично одговорен за совесното вршење на самоуправувачките функции.

Со статутот на основната организација, со самоуправната спогодба за здружување во работна организација односно во сложена организација, во согласност со законот, се утврдуваат обврските на членовите на работничкиот совет, членовите на извршниот орган, на индивидуалниот работоводен орган односно на претседателот и членовите на колегијалниот работоводен орган како и членовите на органот на самоуправната работничка контрола — во вршењето на самоуправувачките функции, видовите на одговорноста за повреда на тие обврски и постапката за утврдување на одговорноста.

Со статутот се утврдуваат и обврските на работниците во вршењето на самоуправувачките функции.

### Член 567

Делегатите во работничкиот совет на основната организација за својата работа лично се одговорни пред работниците на основната организација.

Делегатите во работничкиот совет на работната организација односно на сложената организација, за својата работа лично се одговорни пред работниците и работничкиот совет на основната организација во која се избрани.

Работниците можат да го отповикаат својот делегат во работничкиот совет на основната организација и на друга организација на здружениот труд.

Ако делегатот на основната организација во работничкиот совет на работната организација односно сложената организација не постапува според насоките, работничкиот совет на основната организација ќе ги извести за тоа работниците и може да предложи поведување на постапка за негов отповик.

Член 568

Ако работничкиот совет, вон од рамките на своите овластувања, спротивно на предупредувањето од работоводниот орган, од извршниот орган, од органот на самоуправната работничка контрола од општествениот правобранител на самоуправувањето, од Службата на општественото книговодство, од органот на инспекцијата или од друг надлежен орган донесе одлука со која ќе и се нанесе штета на организацијата на здружениот труд, работоводниот орган е должен да ја запре од извршување таквата одлука и да поведе постапка пред судот на здружениот труд.

Член 569

Членовите на извршниот орган се одговорни за својата работа пред работничкиот совет што ги избрал и пред работниците на организацијата на здружениот труд во која ги вршат своите функции.

Членовите на извршниот орган се одговорни особено: за извршување на одлуката на работничкиот совет и одлуката што работниците ја донеле со лично изјаснување; за редовно, навремено, вистинито и целосно известување на работничкиот совет и на работниците што според содржината и формата им е достапно; за штета настаната со извршување на одлука донесена врз основа на нивните предлози, ако при давањето на тој предлог прикриле факт или свесно им дале невестинити известувања на работничкиот совет или на работниците.

Ако во постапката за разгледување на работата на извршниот орган, работничкиот совет односно работниците ја оценат неповолно работата на тој орган или на одделен негов член, работничкиот совет може да го разреши од должноста извршниот орган или одделни негови членови.

Член 570

Членовите на извршниот орган поднесуваат материјална одговорност за штетата настаната со извршува-

ње на одлука донесена по нивни предлог, ако при давањето на предлогот прикриле факти или свесно им дале невистинити известувања на работничкиот совет или на работниците.

Член 571

Индивидуалниот работоводен орган односно претседателот и членовите на колегијалниот работоводен орган се одговорни за својата работа пред работничкиот совет што ги именувал и пред работниците на организацијата на здружениот труд во која ги вршат своите функции.

Работоводниот орган е одговорен за совесното вршење на своите функции, за резултатите од работењето на организацијата на здружениот труд, како и за организирањето и усогласувањето на процесот на трудот во организацијата, во рамките на неговите права и должности.

Одредбите на овој закон за материјалната одговорност на членовите на извршниот орган се применуваат и врз индивидуалниот работоводен орган и врз членовите на колегијалниот работоводен орган.

Работничкиот совет на организацијата на здружениот труд ја утврдува одговорноста од став 2 на овој член, а работоводниот орган може да поведе постапка пред судот на здружениот труд ако смета дека фактите за неговата одговорност се погрешно или нецелосно утврдени.

Заклучокот на работничкиот совет или одлуката на судот на здружениот труд со која е утврдена одговорноста на работоводниот орган претставува основ за поведување постапка за разрешување на работоводниот орган.

Член 572

Одговорноста на член на извршниот орган, на индивидуалниот работоводен орган и на претседателот односно на членовите на колегијалниот работоводен орган се утврдува зависно од нивното влијание врз донесувањето или извршувањето на одлуката.

## Глава VI

## ОПШТЕСТВЕНИ ДОГОВОРИ, САМОУПРАВНИ СПОГОДБИ И ДРУГИ САМОУПРАВНИ ОПШТИ АКТИ

### Оддел 1

### ЗАЕДНИЧКИ ОДРЕДБИ

Член 573

Како самоуправни општи акти се сметаат општествените договори и самоуправните спогодби, со кои на општ начин се уредуваат самоуправните односи, и другите општи акти на организациите на здружениот труд и на други самоуправни организации и заедници.

Член 574

Учесниците во самоуправното спогодување и општественото договарање се рамноправни.

Самоуправната спогодба и општествениот договор се склучуваат слободно и согласно со изразената волја на учесниците.

Самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација се донесува согласно со одредбата на член 468 став 1 од овој закон.

Член 575

Самоуправните општи акти мораат да бидат во согласност со уставот, а не можат да бидат во спротивност со законот и начелата на моралот на социјалистичкото самоуправно општество.

Член 576

Постапката за самоуправно спогодување и општествено договарање е јавна .

Јавноста на постапката се обезбедува на начинот што, во согласност со законот, ќе го утврдат учесниците во самоуправното спогодување и општественото договарање.

Член 577

Самоуправните општи акти се објавуваат пред да влезат во сила.

Самоуправните општи акти се објавуваат на начинот утврден со самоуправниот општ акт, ако за одделни видови самоуправни општи акти не е со законот определено поинаку.

Во самоуправниот општ акт може да се утврди, во согласност со законот, дека тој акт или одделни негови одредби можат да имаат повратно дејство само ако тоа го дозволува природата на односите што се уредуваат со тој самоуправен општ акт.

Член 578

Со самоуправната спогодба и општествениот договор може да се предвиди арбитража или друг начин на решавање на споровите што ќе настанат во спроведувањето на спогодбата односно на договорот.

Ако со самоуправната спогодба не е предвидена арбитража или друг начин на решавање на споровите што ќе настанат во спроведувањето на спогодбата, тие спорови ги решава судот на здружениот труд.

## Оддел 2

## ОПШТЕСТВЕНИ ДОГОВОРИ

Член 579

Со општествен договор се обезбедува и усогласува самоуправното уредување на општествено-економските и други односи од поширок заеднички интерес за учесниците на договорот или од општ општествен интерес, а

особено во областите на планирањето, цените; распоредувањето на доходот и распределбата на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците, меѓународната размена, политиката на вработување во Југославија и во странство и на заштитата и унапредувањето на човековата средина.

Општествен договор склучуваат органот на општествено-политичката заедница и заинтересираните организации на здружениот труд, коморите и други општи здруженија, самоуправните интересни заедници, месните заедници, другите самоуправни организации и заедници, синдикатите и другите општествено-политички организации и општествени организации.

### Член 580

Учесниците во општественото договарање спогодбено ја утврдуваат постапката за склучување на општествениот договор.

### Член 581

Општествениот договор, од името на учесниците на договорот, го склучуваат нивните овластени органи.

Кога со општествеен договор се обезбедува и усогласува самоуправното уредување на односите за чие уредување работниците лично се изјаснуваат според одредбите на овој закон, овластениот орган на организацијата на здружениот труд може да го склучи општествениот договор ако претходно го прифатат мнозинството работници во секоја основна организација во состав на организацијата на здружениот труд што го склучува општествениот договор.

### Член 582

Општествениот договор ги обврзува учесниците што го склучиле или пристапиле кон него да ги преземаат потребните мерки за негово спроведување.

Учесникот во општествениот договор е општествено-политички одговорен поради непридржувањето кон обврските од тој договор.

Член 583

Кон склучениот општествен договор можат дополнително да пристапат организации, заедници и органи кои не учествувале во негово склучување.

Врз пристапувањето кон општествениот договор сообразно се применуваат одредбите на член 581 од овој закон.

Пристапување кон општествениот договор може да се изврши со посебна изјава во писмена форма.

Член 584

Општествениот договор престанува да важи на денот што согласно ќе го утврдат сите учесници.

Член 585

Секој учесник може во секое време да го откаже своето учество во општествениот договор, ако со тој договор не е определено времето кога учесникот може да го откаже своето учество.

Отказот се доставува до сите учесници на општествениот договор.

Отказниот рок изнесува шест месеци, ако со општествениот договор не е определен друг рок. Отказниот рок започнува да тече од денот кога отказот е доставен до учесникот на општествениот договор до кого е доставен најдоцна.

## Оддел 3

## САМОУПРАВНИ СПОГОДБИ

Член 586

Со самоуправна спогодба се уредуваат и се усогласуваат општествено-економските и други самоуправни односи и интереси во општествената репродукција и во другите облици на остварување на општествено економ-

ската положба на работниците и другите работни луѓе и на нивните самоуправни организации и заедници, а особено: се здружува трудот на работниците во основната организација; се здружува трудот на работниците во работната заедница; се здружуваат трудот и средствата во работни организации и други организации на здружениот труд, банки и други финансиски организации, заедници на осигурување на имоти и лица, самоуправни интересни заедници, како и во други облици на здружување на трудот и средствата; се утврдуваат основите на планот; се усогласуваат интересите во општествената поделба на трудот и во општествената репродукција; се утврдуваат основите и мерилата за распоредување на доходот; се утврдуваат критериумите за самоуправно уредување на цените; се утврдуваат основите и мерилата за распоредување на доходот остварен со заедничко работење, се уредуваат односите во остварувањето на слободната размена на трудот; се уредуваат меѓусебните права, обврски и одговорности на работниците во здружениот труд и мерките за нивно остварување, како и односите во спроведувањето на општонародната одбрана и општествената самозаштита.

Самоуправна спогодба меѓусебно склучуваат работниците во основната организација односно во работната заедница, организациите на здружениот труд, банките и други финансиски организации, заедниците на осигурување на имоти и лица, самоуправните интересни заедници и други самоуправни организации и заедници, стопанските комори и други општи здруженија на самоуправните организации и заедници и синдикатите.

Учесници во самоуправната спогодба, покрај синдикатот, можат да бидат и други општествено-политички организации, кога се утврдуваат односите од интерес за остварување на нивните цели и задачи, утврдени со нивниот статут.

Општествено-политичките заедници, нивните органи и организации можат да бидат учесници во самоуправната спогодба кога, врз начелото на рамноправност, средствата со кои располагаат ги здружуваат меѓусебно или

со основните организации или со други самоуправни организации и заедници.

Во самоуправната спогодба може да биде учесник и работен човек кој врши земјоделска, занаетчиска или друга дејност односно работен човек кој самостојно во вид на занимање врши професионална дејност, кога тој ги здружува својот труд и средства со трудот на работниците и со средствата на општествената репродукција во основната организација односно кога ги здружува својот труд и средствата во земјоделска задруга или во друг облик на здружување на трудот и средствата.

Член 587

Со самоуправната спогодба можат, во рамките на општествено-економските и други самоуправни односи, да се утврдат поединечните меѓусебни права и обврски на заинтересираните организации на здружениот труд односно на други општествени правни лица — учесници во самоуправната спогодба, во поглед на здружувањето на трудот и средствата или остварувањето на други поединечни задачи и работи од заеднички интерес, со соодветно учество на сите учесници во заеднички остварениот доход и во заедничкото поднесување на ризикот.

Не се сметаат, во смисла на овој закон, како самоуправни спогодби правните работи што учесниците во самоуправната спогодба ги склучуваат меѓусебно или со трети лица во прометот на стоки и услуги без учество на договорните страни во остварениот доход и во заедничкото поднесување на ризикот (договор за продажба за заем, за градење, за превоз и др.).

Во смисла на овој закон, не се сметаат како самоуправни спогодби ни правните работи што, надвор од самоуправниот однос, со организација на здружениот труд ги склучуваат одделни земјоделци или други работни луѓе кои вршат дејност со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани односно работни луѓе кои самостојно во вид на занимање вршат професионал-

на дејност, во поглед на едногодишна или пократка обврска за испорака на производи, извршување на работи или слични меѓусебни обврски.

Член 588

Ако самоуправната спогодба е склучена заради остварување на недозволен интерес и цел, или за предмет што е недозволен, таа не произведува правно дејство.

Целта и предметот на самоуправната спогодба се недозволени ако не се во согласност со уставот или ако се во спротивност со законот или со начелата на моралот на социјалистичкото самоуправно општество.

Член 589

Иницијатива за склучување на самоуправна спогодба даваат работниците односно другите работни луѓе непосредно или преку своите самоуправни организации или заедници, како и преку синдикатот или друга општествено-политичка организација, општествено-политичка заедница и преку стопанската комора.

Член 590

Синдикатот има право да дава предлози за склучување на самоуправни спогодби.

Синдикатот учествува во склучувањето на самоуправна спогодба со која се уредува работниот однос на работниците во здружениот труд или се утврдуваат основите и мерилата за распоредување на чистиот доход и за распределба на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците.

Ако синдикатот не ја потпише самоуправната спогодба од став 2 на овој член, организацијата на здружениот труд има право таквата спогодба да ја применува, а синдикатот може да поведе спор пред судот на здружениот труд, ако за спорот не е надлежен уставниот суд.

Судот на здружениот труд ќе ја поништи самоуправната спогодба односно одделни нејзини одредби ако утвр-

ди дека со нив се повредуваат самоуправните права на работниците, дека во распоредувањето на чистиот доход и распределбата на средствата за лична и заедничка потрошувачка на работниците се нарушуваат односите што му одговараат на начелото на распределбата според трудот или се нарушува нормалниот тек на општествената репродукција, дека со нив на друг начин се нарушува спроведувањето на политиката утврдена со општествените планови и општествените договори или се повредуваат начелата на моралот на социјалисичкото самоуправно општество.

Во случајот од став 4 на овој член на работниците им се обезбедува исплата на загарантираниот личен доход.

Член 591

Постапката за склучување на самоуправна спогодба помеѓу организациите на здружениот труд односно другите субјекти од член 586 ст. 2 до 4 на овој закон се поведува на писмен предлог од овластениот орган на кој и да било учесник.

Член 592

Ако собранието на општествено-политичката заедница пропишало дека определени самоуправни организации и заедници се должни да спроведат постапка за самоуправно спогодување, секоја самоуправна организација односно заедница на која се однесува таа обврска може да поднесе предлог за склучување на самоуправна спогодба.

Ако во пропишаниот рок ниедна од самоуправните организации односно заедници не поднесе предлог за склучување на самоуправна спогодба, тој предлог може да го поднесе синдикатот или надлежниот орган на општествено-политичката заедница.

Член 593

Самоуправната спогодба помеѓу организациите на здружениот труд односно другите субјекти од член 586

ст. 2 до 4 на овој закон, ја склучуваат нивните овластени органи.

Самоуправната спогодба од став 1 на овој член што се однесува на прашања за кои со законот е пропишано лично изјаснување на работниците може да биде полноважно склучена од името на организацијата на здружениот труд само ако претходно ја прифатат мнозинството работници во секоја организација во составот на таа организација.

Член 594

Ако учесник во самоуправното спогодување без оправдана причина се откаже од натамошното учество во постапката за склучување на самоуправна спогодба и поради тоа не ќе дојде до склучување на таа спогодба, должен е на учесникот кому е доверено извршувањето на определени подготвителни дејствија да му надомести сразмерен дел од трошоците направени за извршување на тие дејствија (трошоци на изработка на елаборати и др.).

Ако заинтересираните учесници не се спогодат за височината на надоместот, учесникот што смета дека има право на надомест на трошоците може да бара за тоа да одлучи судот на здружениот труд.

Член 595

Правата, обврските и одговорностите на учесниците во самоуправната спогодба настануваат од денот на нејзиното склучување, ако со самоуправната спогодба не е определено поинаку.

Член 596

Ако учесникот во самоуправната спогодба смета дека со самоуправната спогодба се повредуваат општествено-економските или други самоуправни односи утврдени со уставот или законот, може на другите учесници да им предложи да се преиспита самоуправната спогодба.

Предлог во смисла на став 1 од овој член можат да поднесат и синдикатот, општествениот правобранител на самоуправувањето и собранието на соодветната општествено-политичка заедница.

Организацијата на здружениот труд, друга самоуправна организација и заедница која не е учесник во самоуправната спогодба може да им предложи на учесниците во самоуправната спогодба да се преиспита самоуправната спогодба од делот за кој смета дека со него се повредува нејзино право или интерес заснован врз законот.

Член 597

Предлогот за преиспитување на самоуправната спогодба се доставува во писмена форма до сите учесници на самоуправната спогодба кои се должни во рок од 30 дена од денот на доставувањето на предлогот да се изјаснат за основаноста на предлогот.

Ако сите учесници на самоуправната спогодба се согласни со предлогот, должни се во рок од 30 дена од денот на доставувањето на изјаснувањето да ја изменат или дополнат самоуправната спогодба во делот на кој се однесува предлогот и за тоа да го известат предлагачот.

Ако учесниците на самоуправната спогодба не постапат според одредбите на ст. 1 и 2 од овој член, предлагачот може пред судот на здружениот труд да поведе постапка заради утврдување дека самоуправната спогодба која на општ начин не ги уредува општествено-економските и други самоуправни односи е ништовна во целост односно во определен дел.

Член 598

Самоуправната спогодба односно одделен нејзин дел се ништовни ако не се во согласност со уставот или ако се спротивни со законот или со начелата на моралот на социјалистичкото самоуправно општество.

Во поглед на ништовноста на самоуправната спогодба односно на одделен нејзин дел со кој се утврдуваат ма-

теријалните обврски на учесниците, како и во поглед на правните последици од ништовноста, сообразно се применуваат начелата што важат за договорите.

### Член 599

Самоуправната спогодба престанува да важи во определениот ден или со настапувањето на определен настан, ако сите нејзини учесници во писмена форма се согласат за тоа.

Ако со самоуправната спогодба е определен рокот на нејзиното важење, самоуправната спогодба престанува да важи со истекот на тој рок, ако учесниците пред истекот на тој рок не се спогодат да се продолжи важноста на самоуправната спогодба.

Ако со самоуправната спогодба е определено дека престанува да важи со настапувањето на определен настан, самоуправната спогодба престанува да важи со настапувањето на тој настан, ако со друга самоуправна спогодба или со законот не е определено поинаку.

Ако сите учесници на спогодбата не се согласни дека настапил настанот поради кој самоуправната спогодба престанува да важи, заинтересираниот учесник може пред арбитражата утврдена со самоуправната спогодба односно пред судот на здружениот труд да бара да се утврди дека самоуправната спогодба престанала да важи.

### Член 600

Учесникот може да ја откаже самоуправната спогодба под условите и според постапката предвидена со самоуправната спогодба, во согласност со законот.

Самоуправната спогодба за учесник што ја откажал престанува да важи по истекот на отказниот рок предвиден во самоуправната спогодба, кој почнува да тече од денот на доставувањето на отказот до сите учесници на самоуправната спогодба.

Ако во самоуправната спогодба не е предвиден отказен рок, самоуправната спогодба престанува да важи

за учесникот што ја откажал самоуправната спогодба по истекот на шест месеци, почнувајќи од последниот ден во годината во која е доставен отказот до сите учесници на самоуправната спогодба.

### Член 601

Секој учесник во самоуправната спогодба може да предложи, поради променетите околности поради кои суштествено е отежнато извршувањето на материјалната обврска на учесниците во спогодбата, да се изврши измена на таа спогодба.

Ако учесник во самоуправната спогодба по предлогот на заинтересираниот учесник не се согласи со измената на самоуправната спогодба поради променетите околности, арбитражата предвидена со самоуправната спогодба односно судот на здружениот труд може, на барање од заинтересираниот учесник, да ја раскине самоуправната спогодба, ако утврди дека за тоа постојат оправдани причини.

Раскинување на самоуправната спогодба не може да се бара ако учесникот што се повикува на променетите околности бил должен, во времето на склучувањето на самоуправната спогодба, да ги земе предвид тие околности или ако можел да ги избегне или совлада.

Учесникот што бара раскинување на самоуправната спогодба не може да се повикува на променетите околности што настанале по истекот на рокот определен за исполнување на неговата обврска.

Ако се усвои барањето за раскинување на самоуправната спогодба ќе му се наложи, на барање од другите учесници, на учесникот што барал раскинување да му даде на другиот учесник правичен надомест за штетата што ја претрпел поради тоа.

### Член 602

Учесникот во самоуправната спогодба, врз основа на која за учесниците во самоуправната спогодба настану-

ваат материјални обврски, може да бара самоуправната спогодба да се раскине со учесник на самоуправната спогодба кој покрај опомената потрајно не ги извршува своите обврски од самоуправната спогодба.

### Член 603

Ако самоуправната спогодба ја склучиле повеќе од два учесника, а причините за раскинување на самоуправната спогодба поради променетите околности или поради неисполнувањето на обврските од самоуправната спогодба се однесуваат само на некој учесник, самоуправната спогодба не се раскинува во поглед на другите учесници, ако тоа не ѝ се противи на природата на односите уредени со самоуправната спогодба или на интересот што учесниците имале намера да го остварат со самоуправната спогодба.

### Член 604

Учесникот во самоуправната спогодба што не ги извршува материјалните обврски што ги презел со самоуправната спогодба, одговорен е за надомест на штетата што со тоа им ја предизвикал на другите учесници во самоуправната спогодба.

Ако за случај на неизвршување на материјалната обврска од страна на учесник во самоуправната спогодба со таа спогодба е предвиден паричен надомест во корист на друг учесник во спогодбата, а со неизвршувањето на обврската е предизвикана штета поголема од износот на паричниот надомест, оштетениот учесник има право и на надомест на штетата над износот на паричниот надомест.

### Член 605

Во случај на раскинување на самоуправната спогодба што ја склучиле два учесника, учесниците се ослободуваат од сите обврски, освен од обврската да ја надоместат штетата, односно да го платат паричниот надомест.

Учесникот што ги извршил своите обврски, во целост или делумно, има право на поврат на она што го дал во извршувањето на обврските односно право на надомест за користа што ја остварил другиот учесник.

Во случај на раскинување на самоуправната спогодба што ја склучиле повеќе од два учесника, одредбите од ст. 1 и 2 на овој член се применуваат врз учесниците во поглед на кои е раскината самоуправната спогодба.

### Член 606

Ако исполнувањето на материјалната обврска на еден учесник во самоуправната спогодба станало невозможно поради настани за кои не се одговорни ниту тој ниту другите учесници, нивните меѓусебни обврски престануваат, а ако некоја од тие обврски е извршена, може да се бара поврат на она што е дадено.

Во случај на делумна невозможност да се изврши материјална обврска за која не е одговорен ниеден од учесниците во самоуправната спогодба, секој учесник може да бара сразмерно намалување на своите обврски.

Ако во случај на делумна невозможност да се изврши материјалната обврска од став 2 на овој член сразмерното намалување на обврските не му одговара на оправданиот интерес на некој учесник во самоуправната спогодба, тој учесник може да бара да се утврди дека самоуправната спогодба спрема него е без дејство.

Ако извршувањето на материјалната обврска на некој учесник во самоуправната спогодба станало невозможно поради настан за кој е одговорен тој или друг учесник во самоуправната спогодба, сообразно се применуваат одредбите од ст. 1 и 3 на овој член, а учесникот што е одговорен за настапувањето на настанот е должен да му ја надомести штетата на другиот учесник.

### Член 607

Одредбите на овој закон за самоуправната спогодба се применуваат сообразно:

1) врз договорите со кои се уредуваат самоуправните односи помеѓу работниците на работната заедница и организациите, заедниците односно органите за кои тие вршат работи;

2) врз договорите што ги склучуваат работните луѓе кои самостојно, во вид на занимање, вршат професионални дејности — во поглед на здружувањето во привремена или потрајна работна заедница;

3) врз договорите што ги склучуваат земјоделците или други работни луѓе кои самостојно вршат дејности со личен труд со средства на трудот во сопственост на граѓани, односно работните луѓе кои самостојно, во вид на занимање, вршат професионални дејности — во поглед на здружувањето на трудот и средствата врз самоуправна основа со организации на здружениот труд односно со задруги;

4) врз договорите за основање на договорни организации.

Член 608

Со застареноста престанува правото да се бара исполнување на материјалните обврски што произлегуваат од самоуправната спогодба, и тоа:

1) плаќањето на износот на личниот доход и друго побарување на работник од работниот однос;

2) плаќањето на надоместот за штета предизвикана со повреда на самоуправната спогодба;

3) плаќањето на паричниот надомест од член 604 став 2 на овој закон;

4) исполнувањето на друга индивидуална обврска која како предмет има определено давање или чинење проценливо во пари.

Врз застареноста на барањата од став 1 на овој член сообразно се применуваат општите одредби за застареноста на побарувањата, со тоа што тие барања застаруваат за три години.

## Оддел 4

## ДРУГИ САМОУПРАВНИ ОПШТИ АКТИ

### Член 609

Како други самоуправни општи акти, во смисла на овој закон, се сметаат актите со кои на општ начин се уредуваат општествено-економските и други самоуправни односи помеѓу работниците односно другите работни луѓе во организациите на здружениот труд, самоуправните интересни заедници и други самоуправни организации и заедници, се уредува начинот на остварувањето на правата, обврските и одговорностите во тие организации и заедници, се утврдуваат органите во тие организации и заедници, нивниот делокруг, овластувањата и начинот на остварувањето на нивната функција и се уредуваат други прашања од внатрешната организација на трудот и работењето во самоуправните организации и заедници (статут, правилник, одлука со која на општ начин се уредуваат определени прашања, деловник и др.).

### Член 610

Со самоуправната спогодба и статутот се утврдува кои самоуправни општи акти се донесуваат во организацијата на здружениот труд, во друга самоуправна организација и заедница, прашањата што се уредуваат со тие акти, кој ги донесува и постапката за нивно донесување.

Со статутот односно со друг самоуправен општ акт, во согласност со статутот, се уредува постапката за донесување и извршување на поединечните самоуправни акти во организацијата на здружениот труд во остварувањето на правата, обврските и одговорностите на работниците.

### Член 611

Статутот на основната организација го донесуваат, на предлог од работничкиот совет, работниците на основната организација на здружениот труд со мнозинство гла-

сови на сите работници. Другите самоуправни општи акти на основната организација ги донесуваат работниците со мнозинство гласови на сите работници на основната организација односно работничкиот совет со мнозинство гласови на сите членови на работничкиот совет.

Статутот на работната организација односно на сложената организација го донесуваат, на предлог од работничкиот совет, работниците на основните организации на таа организација со мнозинство гласови на сите работници во секоја од тие организации. Другите самоуправни општи акти на работната организација односно на сложената организација ги донесува, во согласност со самоуправната спогодба за здружување и со статутот, нејзиниот работнички совет со мнозинство гласови на сите членови на советот.

Член 612

Статутот на организацијата на здружениот труд и на друга самоуправна организација и заедница не може да биде во спротивност со самоуправната спогодба за здружување, а другите нивни самоуправни општи акти мораат да бидат во согласност со статутот.

Одредбите на другите самоуправни општи акти што се во спротивност со самоуправната спогодба за здружување и со статутот не можат да се применуваат.

Сите поединечни акти што ги донесуваат органите и овластените работници во организацијата на здружениот труд мораат да бидат во согласност со соодветните самоуправни општи акти.

Член 613

Самоуправните општи акти на организацијата на здружениот труд мораат да се усогласат со обврските преземени со самоуправните спогодби што ги склучила таа или кон кои пристапила.

Член 614

Во основната организација мора да се обезбеди секој работник да ги има самоуправната спогодба за здружу-

вање на трудот на работниците во основната организација, статутот и другите самоуправни општи акти со кои се уредува работниот однос со измените и дополненијата што ќе се извршат по нивното донесување, а мораат да му бидат достапни и другите самоуправни општи акти на основната организација.

### Член 615

Организацијата на здружениот труд е должна на собранието на општината на чија територија е седиштето или дејноста на организацијата, на општествениот правобранител на самоуправувањето, на Службата на општественото книговодство и на другите органи определени со законот, по нивно барање, да им го достави на увид самоуправниот општ акт што им е потребен заради вршење на нивните права и должности.

## Глава VII

## ОПШТЕСТВЕНА ЗАШТИТА НА САМОУПРАВНИТЕ ПРАВА И ОПШТЕСТВЕНАТА СОПСТВЕНОСТ

### Оддел 1

### Член 616

Во остварувањето на општествена заштита на општествената сопственост се обезбедува заштита на социјалистичките самоуправни општествено-економски односи врз основа на општествената сопственост.

Со општествената заштита, во смисла на одредбата на став 1 на овој член, се обезбедува заштита на правото на работа со општествени средства и на другите права врз основа на општествената сопственост тогаш кога се оневозможува или ограничува нивното остварување, кога се врши узурпација на општествените средства или на друг начин незаконито се располага со општествените

средства, или кога општествените средства се користат спротивно на природата и намената на општествените средства, потешко се повредуваат општествените интереси во користењето, управувањето и располагањето со општествените средства, или кога на друг начин се оневозможува остварувањето на општествената функција на општествената сопственост.

Член 617

Собранието на општествено-политичката заедница, во остварувањето на општествената заштита, презема привремени мерки ако во организацијата на здружениот труд се суштествено нарушени самоуправните односи или потешко се оштетени општествените интереси, или ако организацијата на здружениот труд не ги извршува обврските утврдени со законот.

Член 618

Привремените мерки на општествена заштита утврдени со законот ги презема собранието на општината, а кога тоа е предвидено со закон — и собранието на други општествено-политички заедници.

Привремените мерки на општествена заштита ги презема собранието на општествено-политичката заедница на чија територија е седиштето на организацијата на здружениот труд или на чија територија таа ја врши својата дејност.

Член 619

Ќе се смета, во смисла на овој закон, дека во организацијата на здружениот труд се нарушени самоуправните односи:

1) ако не се остваруваат правата на работниците да одлучуваат во основната организација за утврдувањето и распоредувањето на чистиот доход и за распределбата на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците или ако се отстапува од основите и мерилата за распоредување на чистиот доход и за рас-

пределба на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците утврдени со самоуправната спогодба и со друг самоуправен општ акт;

2) ако не е обезбедено остварување на правото на работникот да управува со трудот и работењето на организацијата на здружениот труд и да одлучува за општествените средства во основната организација;

3) ако не е обезбедено остварување на правото на работниците, во основната организација, непосредно и рамноправно да ги уредуваат и остваруваат правата и обврските од меѓусебните односи во здружениот труд, како и да одлучуваат за прашањата за кои е предвидено за нив да се одлучува со лично изјаснување;

4) ако на работниците во дел на организацијата на здружениот труд им се оневозможува да се организираат како основна организација кога се исполнети условите за тоа, или да одлучуваат за други промени во организацијата;

5) ако во организацијата на здружениот труд, во рокот определен со законот, не се донесе самоуправниот општ акт чие донесување според законот е задолжително;

6) ако не е обезбедено редовно, навремено, вистинито и целосно известување на работниците за прашањата и односите што се од значење за остварување на самоуправните права на работниците;

7) ако не е обезбедено остварување на самоуправната работничка контрола;

8) ако во работничкиот совет на работната организација не е застапена секоја основна организација во нејзиниот состав;

9) ако органот во организацијата на здружениот труд не ги врши работите од својот делокруг или ги пречекори своите овластувања, а со тоа суштествено се нарушуваат самоуправните права или општествената сопственост; и

10) во други случаи предвидени со закон.

Собранието на општествено-политичката заедница утврдува дали, во случаите од став 1 на овој член, суш-

ествено се нарушени самоуправните односи во организацијата на здружениот труд.

### Член 620

Ќе се смета, во смисла на овој закон, дека организацијата на здружениот труд ги оштетила општествените интереси:

1) ако не го донесе планот во рокот определен со статутот на основната организација, со самоуправната спогодба за здружување или со закон;

2) ако со распоредувањето на чистиот доход односно со распределбата на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците, ги нарушува односите што му одговараат на начелото на распределбата според трудот или го нарушува текот на општествената репродукција;

3) ако општествените средства, што потрајно не ги користи, не и ги отстапи за користење на заинтересираната организација на здружениот труд, во согласност со законот и со самоуправната спогодба, или ако општествените средства ги користи општествено-економски нецелесообразно, или општествените средства потрајно не ги обновува, не ги зголемува и не ги унапредува, а за нивното обновување, зголемување и унапредување постојат економски и други услови;

4) ако не обезбедува остварување на правата на работниците во поглед на нивната материјална и социјална сигурност;

5) ако започне инвестициона изградба, а не обезбедила средства за завршување на изградбата;

6) ако, вршејќи работење спротивно на прописите, и нанесе поголема штета на општествената заедница;

7) ако не ги спроведува пропишаните мерки за заштита при работата;

8) ако не ги остварува задачите од општонародната одбрана и општествената самозаштита;

9) во други случаи предвидени со закон.

Собранието на општествено-политичката заедница утврдува дали во случаите од став 1 на овој член се потешко оштетени општествените интереси.

### Член 621

Кe се смета, во смисла на овој закон, дека организацијата на здружениот труд не ги извршува обврските утврдени со закон ако зачестено или подолго време не ги извршува тие обврски спрема општествената заедница.

### Член 622

Собранието на општествено-политичката заедница може спрема организацијата на здружениот труд да ги преземе следните привремени мерки на општествена заштита:

1) да го смени работоводниот орган;

2) да смени од должноста одделни работници со посебни овластувања и одговорности.

3) да го распушти работничкиот совет;

4) да го распушти извршниот орган;

5) да го ограничи привремено остварувањето на определени самоуправни права на работниците;

6) да именува привремен орган во организацијата на здружениот труд;

7) да определи и други привремени мерки пропишани со закон.

Привремените мерки од точ. 5 и 6 став 1 на овој член не можат да траат подолго од времето определено со закон, а можат да траат најмногу една година.

### Член 623

Иницијатива за преземање на привремени мерки на општествена заштита спрема организација на здружениот труд може да даде собирот на работниците на основната организација, органот на самоуправната работничка контрола, синдикатот, Службата на општественото книговодство, основачот на организацијата на здруже-

ниот труд, надлежниот орган на собранието на општествено-политичката заедница, судот и доверителите.

Општествениот правобранител на самоуправувањето има право и должност на собранието на општествено-политичката заедница да му поднесе предлог за преземање на мерките од став 1 на овој член.

Член 624

Одлуката за распуштање на работничкиот совет содржи и одредби за распишување и избори за нови членови на работничкиот совет.

Член 625

Одлуката за распуштање на извршниот орган содржи и одредби за рокот во кој работничкиот совет е должен да изврши избор на членовите на новиот извршен орган.

До изборот на новиот извршен орган, правата и должностите на тој орган привремено ги врши работничкиот совет.

Член 626

Одлуката за сменување на работоводниот орган на организација на здружениот труд содржи и одредби за распишување на конкурс за избор на нов работоводен орган, како и за именување на лицата што привремено ќе ги вршат правата и должностите на работоводниот орган.

Член 627

Со одлуката за сменување на работник кој има посебни овластувања и одговорности се именува работникот што до именувањето на новиот таков работник ќе ги врши работите на сменетиот работник и се определува рокот во кој ќе се именува односно распореди друг работник кој има посебни овластувања и одговорности.

Член 628

Собранието на општествено-политичката заедница може во организација на здружениот труд да именува привремен орган ако во неа се извршат особено тешките повреди од чл. 619 до 621 на овој закон.

Член 629

Пред донесувањето на одлуката за преземање на привремена мерка на општествена заштита, собранието на општествено-политичката заедница може на работниците во организацијата на здружениот труд да им определи рок за отстранување на причините што се основ за преземање на превремената мерка.

Ако во определениот рок во организацијата на здружениот труд не се отстранат причините кои се основ за преземање на привремената мерка од став 1 на овој член, собранието на општествено-политичката заедница може да донесе одлука за именување на привремениот орган и да ги утврди мерките за отстранување на причините поради кои е определена оваа мерка.

Член 630

Одлуката за именување на привремен работоводен орган и неговите овластувања се запишуваат во судскиот регистар.

Член 631

Со одлуката на собранието на општествено-политичката заедница со која се именува привремен орган се утврдува дали им престанува работата на сите или на одделни органи за организацијата на здружениот труд и кои функции на управувањето односно кои извршни или работоводни функции ги презема привремениот орган.

Член 632

Мандатот на привремениот орган престанува со денот на истекот на времето за кое е именуван.

Привремениот орган, органот на управување и работниците во организацијата на здружениот труд можат на собранието на општествено-политичката заедница што ја донело одлуката за определување на привремена мерка да му предложат да престане нејзината примена и пред определеното време, ако престанале причините поради кои била определена.

Иницијатива, во смисла на став 2 од овој член, можат да дадат синдикатот и општествениот правобранител на самоуправувањето.

Собранието на општествено-политичката заедница што го именувало привремениот орган е должно, во текот на траењето на привремената мерка, да ја следи таа мерка и да оцени дали уште постојат причини за применување на привремената мерка.

Престанувањето на мерките од став 1 на овој член се запишува во судскиот регистар.

Член 633

Одлуката за привремена мерка на општествена заштита се смета за конечен акт.

Член 634

Одредбите на овој закон за привремените мерки на општествена заштита, сообразно се применуваат и врз органот на управување, извршниот орган и работоводниот орган во работната заедница на организацијата на здружениот труд, во банката, заедницата на осигурување, земјоделската или друга задруга, самоуправната интересна заедница и друга самоуправна организација и заедница, ако со законот не е определено поинаку.

Член 635

Одредбите на чл. 616 до 634 од овој закон сообразно се применуваат и врз заштитата на самоуправните права на работниците и на општествената сопственост во други самоуправни организации и заедници, ако со законот не е определено поинаку.

## Оддел 2

## РЕШАВАЊЕ НА СПОРОВИ ШТО НЕ МОЖЕЛЕ ДА СЕ РЕШАТ ПО РЕДОВЕН ПАТ

### Член 636

По повод спорот што ќе настане помеѓу работници на одделни делови на организацијата на здружениот труд односно работници и органи во организацијата или работници во организација и орган на општествено-политичката заедница, што не можел да се реши по редовен пат, работниците имаат право и должност своите барања да ги изнесат преку синдикатот.

Синдикатот на барање од работниците или по сопствена иницијатива поведува постапка пред органот на управување во организацијата на здружениот труд кога спорот настанал помеѓу работници во одделни делови на организацијата или работници и органи во организацијата односно ако спорот настанал помеѓу работници во организација и орган на општествено-политичката заедница — пред надлежниот орган на управување во организацијата на здружениот труд и соодветниот орган на општествено-политичката заедница и, заедно со нив, утврдува основи и мерки за решавање на спорот.

### Член 637

Работничкиот совет е должен, по барањето на работниците, веднаш да поведе постапка, итно да ја оконча и за својата одлука да ги извести работниците.

### Член 638

Ако карактерот на спорот е таков што да може да доведе до нарушувања во трудот и самоуправните односи, или дека поради него би можела да настане позначителна штета, работниците се должни за тоа да ги известат синдикатот, другите општествено-политички организации и собранието на општествено-политичката заедница. Истовремено, работниците ќе ги определат своите

делегати што со претставниците на синдикатот и другите општествено-политички организации и на собранието на општествено-политичката заедница, формираат заеднички одбор за решавање на настанатиот спор.

Решавањето на настанатиот спор на начинот кој не е во согласност со одредбите на став 1 од овој член се смета за повреда на работната обврска односно за повреда на самоуправувачката функција.

Член 639

Ако работниците или синдикатот не се задоволни од текот и начинот на решавањето на спорот, синдикатот ќе бара од собранието на соодветната општествено-политичка заедница да го разгледа барањето на работниците.

Ако собранието на општествено-политичката заедница смета дека барањето од став 1 на овој член е оправдано, може, на барање од работниците, да го распушти работничкиот совет односно да го смени извршниот или работоводниот орган, како и другите работници со посебни овластувања и одговорности, ако спорот настанал поради нивната неправилна работа или постапување.

Член 640

Ако дојде до спор со орган на општествено-политичката заедница, или ако дојде до спор од причини што се однесуваат на прашања за кои не одлучуваат работниците со лично изјаснување или работничкиот совет, работничкиот совет ќе бара од собранието на општествено-политичката заедница што е надлежно, да донесе во рамките на својата надлежност, соодветни прописи или мерки.

**Оддел 3**

## НАДЗОР НАД ЗАКОНИТОСТА НА РАБОТАТА НА ОРГАНИЗАЦИИТЕ НА ЗДРУЖЕНИОТ ТРУД

Член 641

Надзор над законитоста на работата на организациите на здружениот труд врши надлежниот орган на

општината на чија територија е седиштето на организацијата на здружениот труд, ако со закон не е пропишано дека надзор врши орган на друга општествено-политичка заедница.

Како надзор над законитоста на работата, во смисла на одредбата на став 1 од овој член, се смета и надзорот во поглед на согласноста на самоуправните општи акти на организацијата на здружениот труд со уставот и законот, како и со другите самоуправни општи акти со кои мораат да бидат во согласност.

Во вршењето надзор над законитоста на работата на организацијата на здружениот труд, органот од став 1 на овој член ги има правата и должностите определени со закон.

Член 642

Во вршењето надзор над законитоста на работата на организацијата на здружениот труд, собранието на општината има право и должност да го запре, делумно или во целост, од извршување секој самоуправен општ акт на организацијата на здружениот труд што е спротивен со законот односно со самоуправниот општ акт со кој мора да биде во согласност.

Член 643

Ако индивидуалниот работоводен орган односно претседателот на колегијалниот работоводен орган на организацијата на здружениот труд запрел од извршување самоуправен општ акт, односно одлука на работничкиот совет или на друг орган во организацијата на здружениот труд, што не е во согласност со уставот односно што е во спротивност со законот, ќе го извести за тоа надлежното собрание на општината. Надлежното собрание на општината е должно, во рок од 30 дена од денот на приемот на известувањето, да го разгледа запрениот самоуправен општ акт односно запрената одлука и да донесе решение.

Ако во рокот од став 1 на овој член собранието на општината не донесе одлука, запрениот самоуправен општ акт односно одлука може да се применува.

### Член 644

Собранието на општествено-политичката заедница може, во согласност со законот, да запре од извршување одлука, друг акт и дејствие на организацијата на здружениот труд со кои се повредуваат самоуправните права на работниците и општествената сопственост.

Ако собранието на општината запрело од извршување самоуправен општ акт односно одлука на работничкиот совет или на друг орган на организацијата на здружениот труд, за која смета дека не е во согласност со уставот односно дека е спротивна со законот должно е, во рок од осум дена од денот на донесувањето на решението за запирање, да поведе пред уставниот суд постапка за оценување на уставноста односно законитоста на запрениот акт.

Ако собранието на општината запрело од извршување самоуправен општ акт односно одлука на работничкиот совет или на друг орган на организацијата на здружениот труд, за која смета дека не е во согласност со друг самоуправен општ акт со кој морала да бидат во согласност должно е, во рок од осум дена од денот на донесувањето на решението за запирање, да поведе пред судот на здружениот труд постапка за оцена на согласноста.

Ако собранието на општината во роковите утврдени во ст. 2 и 3 од овој член не поведе постапка пред уставниот суд односно пред судот на здружениот труд, решението за запирање престанува да важи и самоуправниот општ акт што е запрен може да се применува.

### Член 645

Организацијата на здружениот труд е должна на органот што врши надзор над законитоста на нејзината работа на негово барање, да му ги достави известувањето и податоците потребни за вршење на тој надзор.

Член 646

Одредбите на чл. 641 до 645 од овој закон за надзорот над законитоста на работата на организациите на здружениот труд се применуваат и врз другите самоуправни организации и заедници, ако со закон не е определено поинаку.

Дел петти

# КАЗНЕНИ ОДРЕДБИ

## Глава I

## СТОПАНСКИ ПРЕСТАПИ

### Член 647

Со парична казна од 50.000 до 1,000.000 динари ќе се казни за стопански престап организација на здружениот труд ако се здружи или поврзе со друга организација на здружениот труд спротивно на одредбата од член 21 став 2 на овој закон или ако изврши друго дејствие или дејност, спротивно на таа одредба.

За стопанскиот престап од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во организацијата на здружениот труд со парична казна од 2.000 до 30.000 динари.

Со казната од став 2 на овој член ќе се казни за стопански престап одговорното лице што во државен орган ќе изврши дејствие спротивно на одредбата од член 21 став 2 на овој закон.

### Член 648

Со парична казна од 50.000 до 1,000.000 динари ќе се казни за стопански престап основна организација:

1) ако заедничкиот приход не го распореди во целост на сите основни организации кои учествувале во не-

говото создавање или ако тој приход веднаш по неговото остварување привремено и истовремено не го распореди на сите основни организации (член 70 ст. 1 и 2);

2) ако со амортизацијата не ја надомести пренесената или намалената вредност на предметите или на материјалните права (член 106 став 1) или ако, утврдувајќи ја стапката на амортизацијата, обезбеди средства за инвестициони вложувања над вредноста на основните средства (член 106 став 4);

3) ако не формира средства на резервите во смисла на член 121 од овој закон;

4) ако средствата на резервите ги користи спротивно на одредбите од член 122 на овој закон;

5) ако управува со фондовите на заедничките резерви спротивно на одредбата од член 123 став 2 на овој закон;

6) ако од остварениот чист доход на основната организација првенствено не обезбеди средства за лични доходи до височината на загарантираните лични доходи (член 133 став 1).

За стопанскиот престап од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во основната организација со парична казна од 2.000 до 30.000 динари.

### Член 649

Со парична казна од 50.000 до 1,000.000 динари ќе се казни за стопански престап организација на здружениот труд или друго општествено правно лице, ако пред донесувањето на актот за основање на работната организација не го разгледа и не го усвои елаборатот за општествената или економската оправданост на основањето (чл. 353 и 356) или ако не прибави за тоа потребни мислења (чл. 354 и 356).

За стопанскиот престап од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во организацијата на здружениот труд или во друго општествено правно лице со парична казна од 2.000 до 30.000 динари.

## Член 650

Со парична казна до 500.000 динари ќе се казни за стопански престап организација на здружениот труд;

1) ако се занимава со работи на прометот на стоки и услуги на големо односно со работи на извозот или увозот или со други надворешнотрговски работи, а не склучила самоуправна спогодба со производствената или друга организација на здружениот труд со која потрајно работи (член 72 став 5);

2) ако, како организација која се занимава со работи на прометот на стоки и услуги на мало, не остварува на начин определен со закон, соработка со потрошувачите организирани во месните заедници и во други самоуправни заедници и организации на потрошувачите (член 78);

3) ако пред окончувањето на спорот по прашањето за организирање на основната организација, спротивно на волјата на работниците што донеле одлука за тоа организирање, преземе мерки или донесе одлука за тоа организирање со која се менуваат правата, обврските или одговорностите на тие работници (член 330 став 3);

4) ако врз работната заедница пренесе работи за кои одлучуваат органите на управување (член 402);

5) ако со самоуправна спогодба не ги уреди правата, обврските или одговорноста на работната заедница во правниот промет со трети лица со општествени средства со кои располага работната заедница (член 406);

6) ако врши дејност за која не е овластена (чл. 410 и 411) или врши работи надвор од рамките на дејностите запишани во судскиот регистар (член 415);

7) ако започне дејност или ги измени условите за вршење на дејноста пред да донесе решение надлежниот орган дека се исполнети условите во поглед на техничката опременост, заштитата при работата или другите пропишани услови (член 412);

8) ако ја промени својата дејност пред да се исполнети пропишаните услови за тоа (чл. 413 и 414).

За стопанскиот престап од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во организацијата на здружениот труд со парична казна до 20.000 динари.

## Глава II

# ПРЕКРШОЦИ

### Член 651

Со парична казна до 50.000 динари ќе се казни за прекршок организација на здружениот труд, друга самоуправна организација или заедница ако најмалку еднаш во шест месеци не ги извести работниците во основната организација за резултатите од трудот во користењето на здружените општествени средства или ако таа обврска не ја изврши во рокот и на начинот утврден со самоуправна спогодба или со друг самоуправен општ акт (член 145).

За прекршокот од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во организацијата на здружениот труд, во друга самоуправна организација или заедница со парична казна до 10.000 динари.

### Член 652

Со парична казна до 50.000 динари ќе се казни за прекршок организација на здружениот труд:

1) ако на работникот кој засновал работен однос на определено време му ги одземе правата што му припаѓаат според одредбата од член 174 на овој закон;

2) ако со самоуправен општ акт во согласност со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација не ги уреди правата, обврските и одговорностите според одредбите од член 179 и член 180 став 3 на овој закон, или ако ги уреди спротивно на тие одредби;

3) ако утврди подолго работно време одошто е определено со законот (член 184 став 1);

4) ако со распоредот на работното време не обезбеди време за одмор во текот на работата (член 184 став 8).

5) ако во согласност со самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, со општествените договори и самоуправните

спогодби не го обезбеди правото на работниците на одмор, отсуство, посебна заштита на бремените жени, други права со кои се обезбедува заштита на функцијата на мајчинството, заштита на младината, инвалидите на трудот и на други инвалидни лица (член 189);

6) ако му го одземе правото на работникот, кој ја прекинал работата поради извршување на воена обврска или кој е упатен на работа во странство или кој е избран или именуван на општествена функција, да се врати на работа (чл. 191 и 192);

7) ако донесе одлука за престанување на работен однос на работник спротивно на одредбите од чл. 211, 212, 213, 215, 216, и 218 на овој закон;

8) ако во определениот рок не ја изврши правосилната судска одлука донесена во постапката за заштита на правата на работник (член 225);

9) ако во пропишаниот рок не свика собир на работниците заради утврдување на постоењето на условите за организирање на основна организација (член 329 став 2);

10) ако во рок од осум дена од денот на донесувањето не ја достави одлуката за организирање на основна организација до сите основни организации во истата работна организација односно до другите работници (член 330 став 1);

11) ако во рок од осум дена од денот на донесувањето не ја достави одлуката за издвојување од составот на работна организација до сите основни организации во составот на работната организација и до органот на управување на работната организација (член 340 став 1);

12) ако започне да работи пред да се запише преnoтацијата на конечната одлука за организирање на привремена основна организација во судскиот регистар (член 364 став 6);

13) ако основањето, организирањето, конституирањето или престанувањето, статусните или други промени не ги пријави заради упис во судскиот регистар, (чл. 289, 290, 302, 318 и 345, член 376 став 2, член 386 став 3 и чл. 436, 437 и 448);

14) ако фирмата или називот не ги пријави заради упис во судскиот регистар или ако не изврши промена на фирмата или називот кога е за тоа обврзана, или ако промената на фирмата или називот не ја пријави заради упис во судскиот регистар (чл. 416 став 5, чл. 435, 436 и 437);

15) ако своето седиште го премести на територија на друга општина а за тоа не ги извести надлежниот орган на општината од чија територија го преместува седиштето и надлежниот орган на општината на чија територија го преместува седиштето (член 419 став 4);

16) ако овластувањата на својот застапник или ограничувањето на неговите овластувања не ги запише во судскиот регистар (член 438 став 5);

17) ако именува индивидуален работоводен орган без јавен конкурс или безе предлог од конкурсната комисија (член 504 став 2);

18) ако именува претседател односно член на колегијалниот работоводен орган спротивно на одредбите од член 509 на овој закон;

19) ако не постапи според правосилната одлука на судот на здружениот труд за разрешување на работоводниот орган (член 521 став 7);

20) ако на работниците не им обезбеди уредно известување за целокупното работење и за другите прашања од интерес за управувањето, одлучувањето и остварувањето на самоуправната работничка контрола (член 546 став 1 и член 547), или ако не му даде на работникот податоци за работата или за извршувањето на одлуките на работничкиот совет или на извршниот орган или за работата на работоводниот орган (член 546 став 2);

21) ако одлуката за именување на привремен работоводен орган не ја запише во судскиот регистар (член 630).

За прекршокот од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во организацијата на здружениот труд со парична казна до 10.000 динари.

## Член 653

Со парична казна до 50.000 динари ќе се казни за прекршок основна организација:

1) ако пресметувањето на заедничкиот приход не го врши во роковите утврдени со самоуправната спогодба (член 70 став 3);

2) ако во текот на годината привремено го утврдува и исплатува личниот доход како аконтација за период подолг од еден месец (член 134 став 1);

3) ако резултатите од трудот на работниците или своето работење не ги искажува според определените показатели или не ги искажува на начинот и во роковите кои обезбедуваат работниците или органите на управувањето односно органите на управувањето во организацијата на здружениот труд со која ги здружиле трудот и средствата или надлежниот орган на општествено-политичката заедница да не можат да ги утврдуваат, разгледуваат или оценуваат резултатите од трудот на работниците или работењето во таа основна организација (чл. 139, 140, 143, 144 став 1);

4) ако во роковите и на начинот што ќе ги пропише Службата на општественото книговодство не и достави на таа служба податоци врз основа на показателите од чл. 140 и 143 на овој закон (член 144 став 3);

5) ако по истекот на секое тримесечје не состави периодична пресметка или ако на крајот на деловната година не состави завршна сметка (член 149);

6) ако по истекот на тримесечјето не донесе одлука за привремена распределба на остварениот доход или ако на крајот на деловната година не донесе одлука за конечна распределба на остварениот доход (член 151 ст. 1 и 2).

За прекршокот од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во основната организација со парична казна до 10.000 динари.

## Член 654

Со парична казна до 30.000 динари ќе се казни за прекршок организација на здружениот труд:

1) ако заснове работен однос со лице кое не ги исполнува пропишаните услови (член 168 ст. 2 до 4);

2) ако работник започне да работи пред да заснове работен однос на начинот и под условите утврдени со самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос и со законот (член 169, член 173, ст. 1 и 2 и член 214 став 1);

3) ако на утврдениот начин не ги објави во огласот односно конкурсот условите што работникот треба да ги исполни за вршење на работите односно на работните задачи, односно условите под кои се прима приправникот (член 170 ст. 2 и 3 и член 176 став 4);

4) ако во поглед на времето на траењето заснове работен однос со работник спротивно на самоуправниот општ акт со кој се уредува работниот однос или на законот (член 174 ст. 1, 2, 3 и 7 и член 176. ст. 1 и 2);

5) ако на работник му определи работни задачи или работи за чие вршење не засновал работен однос или кои не и одговораат на неговата стручна подготовка или работна способност стекната со работа (член 177);

6) ако на работник не му ја достави во писмена форма одлуката со која се решава за неговото право, обврска или одговорност (член 181 став 5);

7) ако на работник не му се достави во писмена форма одлуката дека му престанал работниот однос, со причините за таквата одлука и со поука за правото на приговор (член 219);

8) ако самоуправната спогодба не ја депонира во стопанската комора чиј член е учесникот на спогодбата (член 398);

9) ако фирмата или називот не ги употребува во прометот онака како што е запишана во судскиот регистар (член 430 став 1);

10) ако фирмата или називот или скратената ознака на фирмата или на називот не ја истакне на својата деловна просторија (член 430 став 3);

11) ако вршителот на должноста индивидуален работоводен орган или претседател на колегијалниот работоводен орган остане на таа должност подолго од шест месеци (член 510 став 3);

12) ако известувањата што им се даваат на работниците не ги достави истовремено до органот на самоуправната работничка контрола и до синдикатот (член 548);

13) ако работникот и синдикатот не ги извести за предупредувањата, наодите и одлуките на општествениот правобранител на самоуправувањето, на Службата на општественото книговодство, на органот надлежен за вршење надзор над законитоста на работата, на судовите на органите на општествено-политичките заедници или на синдикатот, на барање од тие органи односно организации (член 549);

14) ако самоуправниот општ акт не го објави на начинот утврден со самоуправниот општ акт, ако со законот не е определено поинаку (член 577);

15) ако на секој работник не му обезбеди да ги има самоуправната спогодба за здружување на трудот на работниците во основната организација, статутот и другите самоуправни општи акти со кои се уредува работниот однос и ако не му ги стори достапни другите самоуправни општи акти (член 614);

16) ако на барање од собранието на општината, општествениот правобранител на самоуправувањето, Службата на општественото книговодство или од друг орган определен со законот не го достави на увид бараниот самоуправен општ акт (член 615);

17) ако на органот што врши надзор над законитоста на работата не му достави известувања или податоци потребни за вршење надзор кога тоа го бара органот (член 645).

За прекршокот од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во организацијата на здружениот труд со парична казна до 5.000 динари.

### Член 655

Со парична казна до 30.000 динари ќе се казни за прекршок основна организација:

1) ако приходите што сочинуваат заеднички приход или приходите од кои е остварен заеднички доход посебно не ги искаже во деловната евиденција (член 109 став 3);

2) ако при исплатата на аконтацијата на личниот доход не му врачи на работникот писмена пресметка по сите основи и мерила според кои е пресметана аконтацијата (член 134 став 3);

3) ако не ја утврди конечната пресметка на личниот доход за секој работник при утврдувањето на завршната сметка (член 135) или ако на секој работник не му врачи во писмена форма конечна пресметка на неговиот личен доход (член 136).

За прекршокот од став 1 на овој член ќе се казни и одговорното лице во основната организација со парична казна до 5.000 динари.

Член 656

Со парична казна до 10.000 динари ќе се казни за прекршок индивидуален работоводен орган на основната организација ако еднаш годишно не ги изнесе за изјаснување пред работниците предлозите за утврдување на обврските во смисла на член 113 став 1 од овој закон или ако не обезбеди најмалку 30 дена за изјаснување на работниците за обврските на основната организација што се намируваат од нејзиниот доход (член 113 став 2).

Со казната од став 1 на овој член ќе се казни за прекршок претседателот односно членот на колегијалниот работоводен орган, кому што тој орган му доверил да ја изврши должноста наведена во тој став, а тој не ја извршил.

Член 657

Со парична казна до 10.000 динари ќе се казни за прекршок индивидуален работоводен орган или одговорно лице во соодветната служба на основната организација ако информацијата или извештајот за резултатите од трудот и работењето на основната организација заради утврдување на периодичната пресметка или завршната сметка содржат неточни податоци или неточни стручни процени или ако не се поднесени на време (член 150 ст. 1 и 3).

Со казната од став 1 на овој член ќе се казни за прекршок претседателот односно членот на колегијалниот работоводен орган кому што тој орган му го доверил составувањето или поднесувањето на информацијата или извештајот, па тој ќе ја состави или поднесе таа информација или тој извештај спротивно на обврската наведена во тој став.

За прекршокот од став 1 на овој член ќе се казни со паричната казна предвидена во став 1 од овој член и одговорното лице во овластената специјализирана организација на која и е доверено составувањето на информацијата или извештајот (член 150 став 3),

Член 658

Со парична казна до 10.000 динари ќе се казни за прекршок поединец ако здружи свој труд или средства во две или повеќе договорни организации (член 304).

## Глава III

## УБЛАЖУВАЊЕ НА КАЗНА И ОСЛОБОДУВАЊЕ ОД КАЗНА

### Член 659

За стопански престап односно прекршок организацијата на здружениот труд може поблаго да се казни или да се ослободи од казна ако стопанскиот престап, односно прекршок го открил и пријавил органот на самоуправната работничка контрола или друг орган на таа организација, односно ако стопанскиот престап, односно прекршок го откриле и пријавиле работници во таа организација.

# ДЕЛ ШЕСТИ

## ПРЕОДНИ И ЗАВРШНИ ОДРЕДБИ

### Член 660

Постојните основни и други организации на здружениот труд, деловните заедници и организациите на деловно здружување се должни да ја сообразат својата организација и да ги усогласат самоуправните спогодби за здружување, другите самоуправни спогодби, статутите и другите самоуправни општи акти со одредбите на овој закон во роковите што ќе утврдат со програмите за спроведување на одредбите од овој закон,

а најдоцна во рок од две години од денот на неговото влегување во сила.

Земјоделските и други задруги и самоуправните интересни заедници се должни да ја сообразат својата организација и да ги усогласат самоуправните спогодби за основање, другите самоуправни спогоди, статутите и другите самоуправни општи акти со одредбите на овој закон до денот определен со републичкиот односно покраинскиот закон.

Член 661

Организациите, заедниците и задругите од член 660 на овој закон се должни барањата за соодветни промени во судскиот регистар на организациите на здружениот труд да ги поднесат во рок од шест месеци од денот на усогласувањето на прописите за уписите во судскиот регистар (член 668 став 2) со овој закон.

Член 662

Одредбите на овој закон за утврдување на вкупниот приход, за распоредување на доходот и чистиот доход и за распределба на средствата за лични доходи и за заедничка потрошувачка на работниците ќе се применуваат најдоцна од 1 јануари 1978 година.

Член 663

Одредбите на овој закон што се однесуваат на заедниците на осигурување на имоти и лица, на банките и другите финансиски организации се применуваат од денот на применувањето на одредбите на законот со кој се уредуваат основите на системот на осигурување на имоти и лица односно основите на банкарскиот систем.

Член 664

Одредбите од член 417 став 6 и член 422 на овој закон не се применуваат врз називот на основните организации и врз фирмите на организациите на здружениот

труд што се запишани во судскиот регистар до денот на влегувањето во сила на овој закон.

### Член 665

Во поглед на роковите на застареноста на барањата од член 608 на овој закон што пристигнале до денот на неговото влегување во сила, се применуваат соодветните прописи што биле во сила на тој ден.

Ако барањето не пристигнало до денот на влегувањето во сила на овој закон, а рокот на застареноста определен во член 608 на овој закон е подолг од рокот определен со поранишниот пропис, во поглед на рокот на застареноста се применува одредбата на член 608 на овој закон, а ако рокот на застареноста определен со овој закон е пократок од рокот определен со поранешниот пропис, во поглед на рокот на застареноста се применува поранешниот пропис.

### Член 666

Правната последица од забраната на именувањето односно изборот за индивидуален извршен орган и за член на колегијален орган, како и за привремен извршен орган, која до денот на влегувањето во сила на овој закон настапила поради осуда за кривичните дела наведени во одредбата на член 134 став 3 од Законот за конституирање и запишување во судскиот регистар на организациите на здружениот труд („Службен лист на СФРЈ", бр. 22/73 и 63/73), трае до истекот на рокот од 10 години, сметајќи од денот на издржаната, простената или застарената казна.

Со денот на влегувањето во сила на овој закон престанува траењето на правната последица од забраната на именувањето односно на изборот за индивидуален извршен орган и за член на колегијален орган, како и за привремен извршен орган, која настапила врз основа на одредбата на член 134 став 4 од Законот за конституирање и запишување во судскиот регистар на организациите на здружениот труд.

## Член 667

Со денот на влегувањето во сила на овој закон престануваат да важат:

1) Законот за конституирање и запишување во судскиот регистар на организациите на здружениот труд („Службен лист на СФРЈ"), бр. 22/73 и 63/73),

2) Законот за фирмата и називот на организациите на здружениот труд („Службен лист на СФРЈ", бр. 22/73),

3) Законот за деловно здружување („Службен лист на СФРЈ", бр. 23/72).

Со денот определен со републички односно покраински закон, а најдоцна до 31 декември 1977 година престануваат да важат:

1) Законот за меѓусебните односи на работниците во здружениот труд („Службен лист на СФРЈ", бр. 22/73),

2) Законот за прометот на општествените средства на основните организации на здружениот труд („Службен лист на СФРЈ", бр. 22/73).

## Член 668

Уредбата за запишување во судскиот регистар на организациите на здружениот труд („Службен лист на СФРЈ", бр. 42/73) и Упатството за водењето на судскиот регистар на организациите на здруженот труд („Службен лист на СФРЈ", бр. 65/73) ќе се применуваат и по влегувањето во сила на овој закон.

Прописите од став 1 на овој член треба да се усогласат со одредбите на овој закон во рок од три месеци од денот на неговото влегување во сила.

## Член 669

Ако постапката за организирање на основна организација, основање на работна организација, основање на сложена организација, основање на организација на деловно здружување или постапката за вршење на статусни промени (издвојување, припојување и др.) била

во тек на денот на влегувањето во сила на овој закон, ќе се оконча според одредбите на овој закон.

Член 670

Собранието на СФРЈ ќе формира комисија за следење на спроведувањето на овој закон.

Член 671

Овој закон влегува во сила осмиот ден од денот на објавувањето во „Службен лист на СФРЈ“.

